# МАКЕДОНИЈА ВО ПРАИСТОРИСКО ВРЕМЕ

На територија на Македонија е евидентиран активен живот уште од најраните етапи на човековата праисторија. Климата, геоморфологијата и другите природни фактори на целата територија на Македонија предусловиле организирано живеење и создавање различни култури, чија еволуција се одвивала континуирано од првите земјоделски заедници до крајот на железното време. Археолошко-антрополошките истражувања на артефактите од првите населби во Македонија претставуваат базични сознанија без кои не може да се објаснат потеклото на подоцнежните популации ниту, пак, историско-културните влијанија и движења.

Територијата на Македонија се наоѓа во средиштето на балканските природни сообраќајници и ги поврзува двете големи културни сфери: егејската и анадолската, како жаришта на најстарите земјоделско-сточарски заедници, со внатрешниот дел на Балканот и со Средна Европа. Посебна улога во тој поглед имаат природните патишта по должината на речните долини; долината на Вардар, која се надоврзува на долината на Морава, овозможува контакти помеѓу егејскиот свет и Панонија, а Струмешница, преку долниот тек на Струма, ги поврзува југоисточна Тракија со предниот дел на Мала Азија, додека долината на Дрим со јужното јадранско крајбрежје. Големо влијание имаат и патиштата на планинските превои на масивите околу Охридско-преспанскиот регион, кои го поврзуваат овој регион со културите во Албанија, и Малешевските и Осоговските Планини кои, пак, ја поврзуваат Македонија со средниот тек на Струма и со централна Бугарија.

Палеонтолошките истражувања ги откриваат податоците за животот во **палеолитот** и **мезолитот**, посебно во Пелагонија, во околина-

та на Велес, во пештерата Макаровец во кањонот на реката Бабуна и во Штипскиот регион, каде што се откриени материјални наоди на првите оружја и орудија од коска и од камен (орудија од камен во облик на клин на човекот-ловец; во гробниот наод во Штипско, пронајден е скелет на човек, чија старост се датира околу 9.000 г. пред н.е.). Артефактите од мезолитскиот период (меѓу 10.000 и 5.000 г. пред н.е.) – секири, чекани, кремени ножиња, камења за точење, чукала, авани, игли, коскени и рогови длета сведочат за првите земјоделско-сточарски заедници.

Картата на археолошките наоѓалишта покажува постоење на околу 160 **неолитски наоѓалишта** (во периодот од околу 5.300 – 3.200 г. пред н.е.), главно населби сместени во плодните полиња, по речните долини и на планинските подножја на Пелагониската, Скопската, Кумановската, Струмичката, Радовишката и Полошката Котлина, како и во Овчеполско-брегалничкиот регион и во Охридскиот басен. Во источна Македонија е карактеристична т.н. Анзебегово-вршничката група, според епонимните населби и доцнонеолитската култура наречена Ангелци-Зелениково. Во повеќеслојните населби се домувало во дрвени живеалишта со четвртеста или правоаголна основа, со двоводен покрив, премачкани со кал и бојадисани со бела или со црвена боја, понекогаш украсувани со пластични орнаменти; во секоја куќа имало печка, огниште, поретко и култен објект (Тумба Маџари). Податоците од Тумба Маџари (Скопска Котлина) укажуваат на густо изградени куќи, групирани околу заедничко светилиште и со подеднаква ориентација. Во Охридскиот регион населбите имаат поинаков изглед; имено, има наколни живеалишта, кои се аналогии на културите од Јадранската зона.

Се претпоставува дека жителите на прадревна Македонија се занимавале со земјоделство (одгледувале жита и мешункасти растенија), со сточарство (овци, кози, свињи и говеда), но и со лов и риболов. Изработката на керамички садови веќе не била само за домашна секојдневна употреба (во раниот неолит тоа се грубо изработени садови, монохромни или во црвена боја, украсувани со орнаменти и геометриски мотиви во бела боја – амфори и заоблени длабоки паници) туку се обрнувало внимание и на ликовно-естетскиот израз (облиците стануваат поразновидни, со поголеми димензии, врчви, ќупчиња, амфори, пехари на висока конусна ногарка, сликана керамика со темнокафеави геометриски фигури), а култната керамика се изработувала во занаетчиски работилници. Меѓу религиско-култните артефакти доминантно

божеството е божицата на плодноста – Големата Мајка, претставена во теракотна скулптура на женско тело, кое во долниот дел преминува во облик на куќа; оваа единствена среднонеолитска претстава на божество од Скопската Котлина е заштитник на домот и семејството; се почитувале и култот на огнот, домашните животни, култот на умрениот, сите поврзани со разни религиозни обреди во светилиштата.

Доцниот неолит е време кога започнале крупни општествени промени, предизвикани од демографските раздвижувања на популациите од соседните области.

Преминот од камено во метално доба, познат како **енеолит** (од крајот на IV милениум пред н.е.) е поврзан со големите миграции, предизвикани од движењата на степско-номадските индоевропски народи, кои се населувале на Балканскиот Полуостров и се асимилирале со автохтоното население, што довело до нови праисториски етно-културни целини со специфична материјална култура, за кои има голем број археолошки потврди. Поради интензивното користење и обработката на бакарот, овој период е познат како бакарно време. Од бакарот се изработувале накит, оружје и орудија, со што се развила трговијата. Луѓето од овој период се занимавале со земјоделство, сточарство и лов. Карактеристична е регионалната културна група Шуплевец – Бакарно Гумно од Пелагонија, поврзана со локалитетите во Кумановската Котлина (Нагоричане) и во Источнобрегалничката Долина; регистрирани се енеолитски населби на Скопско Кале, во Пелагонија, во Охридско-преспанскиот басен и во Кочанскиот регион. Населбите биле градени претежно на повисоки платоа – тумби, природно заштитени; исклучок се наколните живеалишта на Охридското Езеро.

Откриените артефакти на ситна пластика говорат за богатата духовност на оваа културна група и во религиозна смисла: зооморфни фигури, женски и машки претстави од Бурличево, мала керамичка фигура на машко торзо во седечка положба од Говрлево (крај Скопје), позната како „Адам од Македонија“, женски статуетки во седечка форма од Црнобуки и од Бакарно Гумно, камен скиптар од Шуплевец (потврда за индоевропското потекло на населението), бакарни секири со сечиво и кружен отвор (Враништа, Кравари, Прилепско); тука спаѓа и накитот изработен од школки, моделирани белегзии и печати, што укажува на комуникациите со народите на Медитеранот.

**Бронзеното доба** во Егејот и во Македонија започнало порано отколку во областите северно од нив. Податоци од овој период има најмногу во Пелагониската Котлина (пред и до 1900 г. пред н.е.), изразени

преку културната група наречена Арменохори. Археолошките наоди од оваа културна група се слични со наодите од повеќе наоѓалишта во Егејска Македонија, а посебно со оние пронајдени во долината на Вардар и во околината на Солун. Посебна сличност на овие наоди, преку облиците на пехарите со две и на чашите со една држалка, се открива со наодите од Албанија. Овие групи ги поврзува и грубата сива керамика, како и начинот на нејзиното украсување. Според наодите на орудијата и оружјата, луѓето се занимавале со земјоделство, сточарство, лов, но и со занаетчиство (грнчарство, предење, ткаење). Населбите биле поголеми, изградени врз претходните енеолитски населби; откриени се и траги од некрополи со изгорени покојници, а во Варош кај Прилеп има некропола надвор од населбата, со гробови-цисти, оградени и покриени со камени плочи.

Од раното бронзено време во Македонија е пронајдена мегалитска опсерваторија, наречена Кокино (кај Старо Нагоричане, Кумановско); опсерваторијата, создадена од вулкански карпи, ги означува местата од каде изгреваат Сонцето и Месечината во периодите на краткодневица, рамнодневица и долгодневица. Кокино претставува светилиште од кое се следеле движењата на небесните тела за да се создаде религиозен календар за одредување на деновите за ритуални обреди; опсерваторијата ги определувала и деновите за извршување на сезонските работи во земјоделството и сточарството.

Посебно место во овој период има обработката на бронзата, т.н. „македонска бронза“ (фибули, ѓердани, бразлетни, висулки, бронзени сатчиња во форма на бокал со рачка), пронајдена во археолошките локалитети во селото Пателе кај Островското Езеро, Вардино во долниот тек на Вардар, во Радање, во некрополата Сува Река кај Гевгелија, во Пелагонија и во Охридскиот регион.

За овој период се карактеристични трговските врски со микенскиот свет и со југот воопшто, на трасата Тесалија – Халијакмон (Бистрица) – Пелагонија – Полог – Ибар, или патот Плетвар – Вардар; за тоа сведочи и пронајдениот микенски меч во Тетово.

На југозападниот дел од централниот Балкански Полуостров, од бронзениот период до железното време, постои континуитет на една значајна етничка популација – Бриги. Старите автори сметаат дека Бригите се најстариот народ на светот. Според археолошките, ономастичките, лингвистичките и историските истражувања, Бригите мигрирале и се населиле во Мала Азија под името Фриги (првите миграциони бранови се околу 1500/1504 г. пред н.е. и траат до 800/700 г. пред н.е.);

помалите етнички групи што останале на територија на Македонија, во античкиот период се асимилирале со античките Македонци, Пајонците, Дасаретите, Едоните, Мигдонците и со други етноси.

Индоевропскиот начин на погребување под могили и, воопшто, материјалната култура (карактеристичните садови – бокали со две дршки) укажуваат на присуство на бригиска популација во Охридскиот регион, во Пелагонија, источно од долниот тек на Вардар, потоа во северозападна денешна Грција, во Епир, како и во централна, југоисточна и јужна Албанија. Но, според интердисциплинарните истражувања, во бронзениот период имало општа поврзаност на културите од Карпатите до Јадранот и до Пелагонија; во овој широк географски ареал влегуваат и областите на централниот Балкан, од Поморавјето и од Повардарието.

Археолошките истражувања на бронзеното па сѐ до железното време откриваат некрополи на територијата што била населена од пајонска популација; Пајонците, како стара популација, претставуваат алка што го поврзува Балканско-долноподунавскиот комплекс со Долна Македонија. Во Скопскиот регион (Долно Соње) и на локалитетот Болница – Прилеп се откриени гробови-цисти со скелетно погребување во згрчена положба, со гробни наоди на керамички садови и камена јаболчица од бронзен меч. Оваа етничка заедница го населувала јужниот дел од централниот Балкан: Хомер пее за „криволаките Пајонци“ од „широкиот Аксиј“, а според Херодот, овие племиња биле населени во близина на Пангеј, реката Стримон и Прасијадското Езеро; Тукидид, пак, нив ги лоцира во областа западно од Пела, сѐ до морето.

Во XIII век пред н.е. Балканскиот Полуостров бил зафатен со нови бранови немири и преселувања (т.н. „егејска преселба“), кои со себе поселе нови културни елементи, со што започнала **железната епоха**. За овој период е значајно влијанието на културите што настанувале на Медитеранот, но и културата од карпатско-подунавскиот простор каде што, пред крајот на IX век пред н.е., започнала да се распаѓа културата на жарните полиња. Како потврда за пристигнувањето на овие номадски или полуномадски племиња од руските степи, кои во бранови се движеле кон Балканот, се артефактите во керамика со жигосани орнаменти и со инкрустација; овие наоди се поврзуваат и со наодите на Понт, како и со формирањето на стилот басараби што го опфаќа просторот од Црно Море до Војводина, со големо влијание на запад и во Македонија. Интересна е појавата на коњска опрема и на новиот вид оружје (секири, лабриси, копја, стрели и нова форма на меч од железо,

штитови). Во некрополата кај Требениште (Охридско) се пронајдени голем број наоди (од VII век пред н.е., сè до крајот на IV век пред н.е.). Според луксузните материјални наоди (златни погребни маски, златни сандали, нараквици, златен и сребрен накит, масивни бронзени кратери, сребрени пехари и ритони, бронзени шлемови и други култни предмети), овие гробови се наречени „кнежевски гробови“, зашто очигледно им припаѓаат на покојници од племенската аристократија; вакви наоди има и во некрополата Синдос, близу Солун и во халкидичко-долноповардарскиот простор.

Овој период завршува во VIII век пред н.е. со формирањето на посебните етнички заедници со специфичен историско-културен развиток. Со интензивна примена на железото за изработка на орудија и оружја настанала промена во материјалната култура која, пак, повлекла промени во општествената структура; имено, социјалната и економската положба се променила, а со стекнувањето богатство на еден дел од населението дошло до негово класно раслојување. Во текот на постарото железно време се создале првите родовски и племенски заедници во кои, со концентрацијата на економската и политичката моќ кај племенската аристократија, се создале владетелската класа, државите и државните уредувања и настанале наследните монархии и династии на античка Македонија.

# МАКЕДОНИЈА
# ВО СТАРИОТ СВЕТ

## 1. Историско-географските граници на античка Македонија (најстарите записи за Македонија)

Првите записи за историјата на Македонија е епот на Хомер *Илијада*, во кој се пее за „криволаките Пајонци“ од „широкиот Аксиј“ и за најстарите топоними Пиерија и Ематија (Ематхос). Името Ематија е потиснато од името Македонија, чие постаро име било Макета и Македон, забележано кај поетот Хесиод, кој во *Теогонија* го определува Македон како син на Зевс и на Тија. Етимологијата на името Македонија, најверојатно, потекнува од супстратниот слој на изумрените балкански јазици од индоевропско потекло.

Според географските карактеристики, античка Македонија го опфаќала североисточниот дел од Балканскиот Полуостров; античките автори ја опишуваат како планинска земја со голем број реки, богати полиња, шуми, езера и рудни богатства. Скоро сите македонски реки (Вардар, Струма) се влеваат во Егејското Море. По долините на реките има голем број езера: Болбе, Лудија, Костурско Езеро, Мало и Големо Преспанско Езеро и Лихнидско Езеро. Плодните полиња овозможувале развој на земјоделството, градинарството и лозарството; надалеку биле познати смоквите, лозјата и маслинките. Богатството од густи шуми на Македонија ѝ овозможувало да стане главен извозник на најквалитетно дрво и смола за изградба на кораби на Медитеранот. Рудните богатства придонесувале за брзо економско јакнење на државата; наоѓалишта на злато и сребро имало источно од Аксиос, во близина на Стримон на планината Пангеј, кај езерото Прасијада и кај местото Датон. Сето ова овозможувало Македонија да стекне стопанска независност.

Географската, етничката и јазичната граница помеѓу македонската и хеленската територија на југ ја исцртувале планината Олимп, реката Пенеј (Пенеијос, Пенча) и брегот на Егејското Море; на југозапад границата се движела до планината Пинд – тромеѓа помеѓу Македонија, Епир и Тесалија; западната граница продолжувала по планините од Шарпланинскиот масив (Јабланица, Кораб, Дешат), сè до планината Скард (Шар Планина) – тромеѓа меѓу Македонија, Илирија и Дарданија; северната граница се спуштала по падините на планината Јакупица, поминувала меѓу денешните градови Скопје и Велес и по реката Пчиња излегувала на Осоговските Планини, сè до планината Рила; на исток границата одела од планината Пирин до устието на реката Нест (ден. Места) во Егејското Море.

Јадрото на македонската држава од каде се ширеле државните граници, според Херодот, била областа Лудија (помеѓу реките Лудија и Аксиј). Античките автори приморска Македонија ја нарекуваат Долна Македонија, а внатрешниот планински дел – Горна Македонија. Долна Македонија го опфаќала централниот дел на Македонија и се простирала меѓу реките Халијакмон (Бистрица) и Аксиј (Вардар), како и по долните текови на Стримон и Нест, со областите: Пиерија, Ботиаја, Алмопија, Амфакситида, Мигдонија, Анатемунт, Ботика, Крусида, Бисалтија, Крестонија, Пиерида, Едонида и Еордаја. Горна Македонија го опфаќала внатрешниот дел, претежно планински предели со областите: Тимфаја, Параваја, Елимеја, Дасаретида, Орестида, Линкестида, Пелагонија, Дериоп, Пајонија, Парорбелија, Синтика и Одомантика. Македонските владетели ги споиле овие области во единствена македонска држава.

Оваа поделба ги претставува географско-етничките и историските содржини на територијата на античка Македонија, но воедно ја претставува и политичката граница на античката македонска држава. Кај античките автори, историографи, географи, логографи, биографи, со векови се посочува на овие географско-топографски и историско-етнички определби, кои стануваат дел од античката држава Македонија.

### 2. Етногенезата на античките Македонци

Античките Македонци се палеобалканска популација од индоевропско потекло. Како посебен етнос се формирале во VIII век пр.

н.е., од популации кои уште во III милениум го населиле централнобалканскиот простор. Кон крајот на III и во почетокот на II милениум пр. н.е., кога се случиле најголемите движења и преселби во евроазискиот простор, настанал процес на „европеизација“ на популациите на Балканот. Централнобалканската регија, поточно, нејзиниот југозападен дел бил населен со прастара бригиската етничка заедница (Бригите го населувале просторот од планината Пангеј источно од Аксиј до централниот, југоисточниот и јужниот дел од денешниот албански простор, Епир, Охридскиот регион и Пелагонија). Античките автори Бригите ги сметаат за најстар народ на светот (Херодот) и за изумители на голем број вештини (обработка на метали, ковење пари, изум на тркалото, користење жито, сиринкс – музиката на Марсиј).

Археолошките, историските, ономастичките и лингвистичките истражувања ја покажуваат етнографската и јазичната поврзаност на Бригите со античките Македонци. Во етногенезата на Македонците влегле повеќе етноси што живееле во територијата на античка Македонија: Бриги, Пајонци, Пелагонци, Линкести, Енгеланци, Дасарети, Орести, Еордајци, Елимеи, Ботиајци, Пиеријци, Алмопи, Мигдонци, Крестонци, Бисалти, Едонци и други помали етноси.

Од VIII век пр. н.е. започнал процесот на обединување на македонските племиња во единствена држава на античките Македонци под власта на македонските цареви од династијата Аргеади. Државата започнала да се шири од териториите помеѓу р. Аксиј (Вардар), р. Лудија (Могленица) и р. Халијакмон (Бистрица), својот најголем обем го достигнала за време на Филип II (359–336), а за време на Александар III Македонски (336–323) добила светски размери, не само со воената и економската моќ туку и според цивилизациското значење од историска важност (во глобалистичка смисла до денес).

Античките извори сведочат за посебноста и другоста на античките Македонци наспрема другите соседни етноси – Хелени, Тракијци, Илири, Мези; посебноста и другоста на античките Македонци во однос на Хелените најдобро се согледува во државното уредување (античките политиколози пишуваат за македонската басилеја без која Македонците „не можат да живеат“) – монархија со наследен владетел и со државни институции кои владеат според „македонски закони“; потоа, забележани се посебни македонски обичаи, обреди (свадбени обреди), свечености посветени на македонските божества (бахи, клодонки и мималонки, менади), митови за македонската царска династија (Каран, Темен, Македон, Мида), македонски култови (култ на водата – Беди,

култ на сонцето, култ на кучето), култови на македонски божества (Бах, Сабазиј, Зеирене, Херакле, Орфеј, Музи), а посведочен е и посебен македонски јазик.

### 3. Јазикот на античките Македонци

Иако има многубројни потврди кај античките автори за посебниот македонски јазик, досега официјално се објавени околу 150 македонски глоси кои укажуваат дека македонскиот јазик е индоевропски, сроден со бригискиот јазик. На пример, Плутарх (во *Александар Македонски*) сведочи за постоењето на самосвоен јазик на Македонците: Александар на македонски јазик ги повикува своите штитоносци; или, војниците го поздравуваат на македонски јазик војсководителот Евмен. Употребата на македонскиот јазик е посведочена и со еден запис на египетски папирус, кој се однесува на пратеникот Ксениј, кој зборувал македонски.

За разликите меѓу македонскиот и старогрчкиот јазик и за различните обичаи сведочи и оној дел од историјата на Куртиј Руф во кој Александар прекорно му се обраќа на војсководителот Филота и го прашува дали на судењето пред Македонците ќе им се обрати на македонски јазик; Филота се оправдува дека таму, покрај Македонци, присутни се и многу други, кои полесно ќе го разберат јазикот со којшто се служи и Александар (тука мисли на старогрчкиот јазик – коине, разбирлив не само за Македонците кои „се служат“ со него иако не им е мајчин јазик туку и за народите во Персија); сепак, Александар го осудува Филота дека се „гнаси од мајчиниот јазик“ и дека е отуѓен и од македонските обичаи и од македонскиот јазик.

Очигледно коине (артифициелен јазик, сличен на атичкиот) станал светски книжевен јазик, кој продолжил да се употребува во книжевноста на Римската Република, а подоцна и во Римското и во Ромејското Царство. Овој јазик се употребувал на македонскиот двор од прагматични причини, за да се олесни трговската, политичката и културната комуникација помеѓу народите на Стариот свет.

Сите хеленски и римски автори, всушност, Македонците ги претставуваат како посебен етнос, различен и туѓ наспрема Хелените, со поинаков менталитет, јазик и обичаи. Најчесто Македонците се претставени како „барбари“ и непријатели на Хелените. И покрај воено-политичките судири, меѓу Македонците и хеленските полиси имало

богати трговските и културните врски, кои создавале суштински сосема нова епоха со цивилизациски придобивки во светски рамки.

### 4. Религијата на античките Македонци

Древномакедонските култови и митови ја одразуваат духовната култура на античките Македонци. Древните култови и митови на античките Македонци, како дел од култната митологија на античките народи што ја населувале балканската територија, имале силно влијание и врз хеленската мистериска и религиска стварност. Во грчките и латинските книжевни записи македонските божества, според своите атрибути, добиваат различни интерпретации; имено, хеленските и римските автори ги предаваат македонските божества со хеленски и латински еквиваленти. Тоа се случува затоа што античките Македонци својата религиозна содржина ја засновале врз колективната меморија и народната традиција така што за да се открие автентичноста на оваа духовност е неопходна методата на аналогија и споредба со митологиските претстави на другите индоевропски народи и од индоевропското наследство.

Светиот град на Македонците – Дион во Пиерија претставувал центар на верскиот и културниот живот; од времето на Архелај И во Дион се воспоставиле Олимписките игри. Македонците ги славеле божествата Дион, Бах, Сабазиј, Дионис; Баховиот култ го славеле следбеничките на ова божество – бахи, наречени клодонки, мималонки и менади; овој култ бил поврзан со култот на Орфеј и деветте македонски Музи. Божеството Херакле (на македонска глоса – Аротос/Аретос) е митскиот родоначалник на македонската династија. Посебно се почитувале женските божества Алкидемнос, Гигаја, Зеирене, Бендида, а на божествата на природата жените Пајонки и Тракијки им принесувале дарови завиткани во слама од пченица (Херодот). Култот на Сонцето и сончевата розета се владетелски симболи кај Македонците (божество Ма има соларни обележја); специфичен е култот на „прочистување“ на војската, со магискиот ритуал – жртва на куче; погребните златни маски, пчелата, афионот и божеството Беdѕ – реката Спасителка се симболи на култните ритуални обреди на Македонците.

## 5. Македонските цареви од династијата Аргеади

Според античките записи, со името Аргеади се означува првата царска династија во Македонија (Аргеас е епонимниот херој на Македон), која се поврзува со градот Арг во Орестида. Кон крајот на VIII век пр. н.е., под водство на македонските владетели, започнува процес на обединување на долномакедонските и горномакедонските племиња во една држава. Владетелската династија Аргеади е парадигма за организирано владеење со векови, со една единствена цел, Македонија да стане моќна држава. Историскиот период на владеењето на македонските цареви од династијата Аргеади започнува во 707 г. пр. н.е. и трае сè до 310/309 г. пр. н.е. Имињата на македонските цареви по хронолошки ред се: Пердика I, Аргај, Филип, Аероп I, Алкета, Аминта I, Александар I, Пердика II, Архелај I, Орест, Аероп II, Аминта II, Павсаниј, Аминта III, Александар II, Птолемај Алорски, Пердика III, Филип II, Александар III, Филип III, Александар IV (310/309 г. пр. н.е.). Моќта на македонската држава се должи на способни владетели, устремени кон економско, политичко и социјално јакнење на државата, неповредливост на државните граници, создавање на моќно воено устројство, обезбедување на поволна позиција меѓу државите на Балканот, со хегемонистички претензии кон Хелада. Македонија и Македонците стануваат доминантен чинител на Балканот за време на Филип II Македонски, со идејата за освојување на Светот, реализирана од неговиот син Александар III Македонски.

Историјата на најстарата македонска династија накусо е забележана во историографиите на Херодот и на Тукидид. Во овие записи има голем број легенди за основањето на македонската династија (легендата за трите браќа, Пердика, Аероп и Гаван) и голем број податоци за древните обичаи и митови на Македонците (митолошката претстава на Сонцето, реката). Првиот македонски басилевс **Пердика I** (ок. 707–659). заповедал да биде погребан во Ајга, првата македонска престолнина, така што не само неговите туку и коските на подоцнежните цареви да бидат таму полагани (според македонската легенда, на овој начин царската власт останувала во семејството).

За следните владетели **Аргај** (ок. 659–645), **Филип I** (ок. 644–640) и **Аероп I** (ок. 639–574) има малку податоци, а се однесуваат на нивното војување со Илирите. Аероп војува и со Тракијците, ја јакне македонската воена организација и ја проширува државата.

Поопширни историски записи има за македонскиот цар **Аминта I** и неговиот син Александар I. Во ова време започнува воениот поход на персиската војска на Балканот (513 г. пр. н.е.) и нејзиното движење преку Македонија кон Хелада. Аминта I (540–498) во почеток владее со Пиерија, Ботиаја и Еордаја, но власта ја проширува во областа покрај делтата на Аксиј и западна Мигдонија – областа Анатемунт, сè до северната граница на државата – планината Дисор. Аминта воспоставува добри политички и трговски врски со Пизистратите од Атина. По походот на Дареј против Скитија, Македонија е принудена да ја признае персиската власт.

Следниот владетел е **Александар I** (498–454), во хеленистичко време наречен Филхелен (љубител на Хелените), постар син на Аминта I. Владее во Долна Македонија, од Олимп па сè до реката Стримон (Струма), како и во дел од Горна Македонија (Линкестида, Орестида, Елимеја).

Во првите години од владеењето на Александар I територијата на Македонија е под контрола на огромна војска на персискиот цар Ксеркс во која влегуваат војски од сите освоени етноси на Балканот; и македонската војска учествува во Грчко-персиската војна на страна на Персијците. Според Херодот, Александар испраќа гласници до хеленската војска, сместена во Темпе (480 г. пр. н.е.), премин од Долна Македонија кон Тесалија, за да ги предупреди Хелените на опасноста и големината на персиската војска; истовремено, Александар е испратен од Ксерксовиот војсководител Мардониј во Атина за да им порача на атињаните да влезат во сојуз со Персија; а пред битката кај Платаја, „*Александар Македонецот*“ тајно излегува од логорот на персиската војска за да им го пренесе на атињаните планот на Мардониј.

Се чини дека сите овие епизоди од Грчко-персиската војна Херодот ги раскажува за да ги оправда наклоноста и пријателските односи на Атина кон македонскиот цар, кој е прогласен за проксен и евергет (доброчинител и пријател) на Атина, а по Грчко-персиската војна му е поставена златна статуа во Делфи. Најверојатно наклоноста се должи и на постојаните трговски врски помеѓу овие две држави, посебно на испораката на дрвен материјал од Македонија, неопходен за атинската флота.

Од друга страна, повторно според Херодот, Александар сака да се натпреварува на Олимписките игри на Хелените, но Хелените не му допуштаат, зашто „*натпреварот не е за барбари, туку за Хелени*“; поради ова Александар е принуден да го докажува своето хеленско

потекло, користејќи ја хомонимијата меѓу Арг во Орестида и Арг на Пелопонез. Освен овој книжевен податок, победата на Александар на Олимписките игри не е забележана во зачуваните списоци на олимписките победници.

По Грчко-персиската војна, со приклучување на новите територии на Едонците на исток до реката Стримон, Александар I економски ја зајакнува државата со експлоатација на рудникот за сребро на планината Дисор, со што започнува монетоковењето на македонските владетели. По смртта на Александар I власта е поделена помеѓу неговите синови: Пердика ја добива врховната власт во Ајга, Филип во Амфакситида, за Алкета не е познато кој дел од Царството му е даден, а Аминта и Менелај остануваат анонимни како владетели.

**Пердика II** (454/413–414/413) ја следи основната цел на претходните македонски владетели – создавање моќна македонска држава, а за таа цел користи сложени дипломатски игри, тактики и стратегии. Пердика II владее за време на Пелопонеската војна (Тукидид) и го користи непријателството на најголемите хеленски полиси Атина и Спарта; македонскиот цар го поттикнува антагонизмот помеѓу нив и дипломатски, според интересите на својата држава, се приклонува кон едниот или другиот полис.

Во ова време односите помеѓу Македонија и Атина се судираат на северниот брег на Егејското Море, во басенот на реката Стримон, каде се формира атинската колонија Амфипол (437/436 г. пр. н.е.). Овој град има неверојатно значајна стратегиска положба, зашто е сместен во област што е посебно значајна за трговијата со дрвен материјал, неопходен за корабоградбата, но и област која на Атина ѝ овозможува контрола над копнениот пат на житото од Крим.

Македонија е двапати нападната од атинската војска кај Пидна и, благодарение на коринтската војска, која им се спротивставува на атињаните во битката за Потидаја (432 г. пр. н.е.), запираат битките кај Пидна.

Воениот судир се обновува кога Пердика склучува договор за воена помош со Спарта, а Атина, заедно со одрискиот владетел Ситалк, се подготвува да ја нападне Македонија. Многубројната војска на Ситалк, преку Струмичката Котлина и Добер (Валандово), навлегува во Амфакситида и ги пустоши Мигдонија, Крестонија и Анатемунт. По едномесечно војување, Ситалк не ја добива ветената помош од Атина и тракиската војска се повлекува. Пердика склучува мировен договор со

Ситалк и ја мажи својата сестра Стратоника за идниот одриски наследник.

Загрозени од атинските напади, Македонија и халкидичките градови бараат помош од Спарта. Како помош во Македонија пристигнува спартанската војска на чело со војсководителот Брасида, кој успешно војува и го зазема Амфипол. Според договорот, Брасида со голема војска му помага на Пердика (424/423 г. пр. н.е.) да завојува против линкестискиот владетел Арабај, кој се противи на централната македонска власт; но спартанско-македонскиот сојуз е раскинат зашто спартанците остануваат сами да се борат со илирската војска, која војува на страна на Арабај. Овој воен поход на спартанците завршува по битката кај Амфипол, каде што загинуваат спартанскиот војсководител Брасида и атинскиот Клеон.

Во 417/416 г. пр. н.е. македонскиот цар е прогласен за атински непријател, зашто во битката за освојување на Амфипол не им испраќа воена помош на атињаните и се приклонува повторно кон Спарта. Атина испраќа војска на македонскиот брег кај Метона за да ја пустоши земјата. Но, и по овие настани, историчарот Тукидид запишува дека Пердика повторно војува заедно со атињаните кај Амфипол (414 г. пр. н.е.).

Во овој историски период, набиен со воени судири и силни политички влијанија на моќните полиси Атина и Спарта, Пердика успева да ја зајакне македонската држава и да се погрижи за културното издигање на Македонија преку постојаните културни контакти со хеленскиот свет. На дворот на македонскиот владетел се присутни многу учени Хелени (на пример, познатиот лекар Хиперит и дитирамбискиот поет Меланипид).

Идејата за политички, воено и културно моќна Македонија ја следи и наредниот цар **Архелај I** (413–399), син на Пердика II. Во ова време констелацијата на воените и политички настани во хеленскиот свет создава нов однос на Атина спрема Македонија; за време на Пелопонеската војна атинската воена и економска моќ е уништена, а Македонија добива големо значење со испораката на дрвена граѓа за потребите на флотата на атинската демократска странка. Поради заемниот интерес се воспоставуваат подобри трговски и пријателски односи помеѓу Архелај и Атина; така, Архелај ја добива почесната атинска титула проксен; сепак, според Трасимах, Архелај е „барбарин“ наспрема Хелените и затоа не може да стане член на Пелопонескиот сојуз.

Новите политички односи му овозможуваат на македонскиот цар да ја зацврсти и да ја прошири државата со спроведување воени и монетарни реформи. Архелај воено и политички им ја наметнува својата власт на горномакедонските области во кои владееле Арабај (Линкестида) и Сира. Според Тукидид, Архелај гради голем број тврдини, рамни патишта, организира сè што е потребно за војување: коњи, оружје и друга опрема, поуспешно од сите други цареви што владееле пред него.

Најверојатно од геостратегиски и економски причини, Архелај ја пренесува престолнината од Ајга во Пела, која во време на Филип II се издига до вистинска престолнина. Централната позиција на новиот политички и административен центар на Царството – Пела овозможува да се контролира целата територија на државата: на запад, до планината Пинд, на исток до реката Стримон, на север – патот по долината на Аксиј, а на југ – морето со пристаништето не езерото Лудија – Факос.

Архелај економски ја зајакнува својата држава со спроведување „монетарни реформи“, т.е. промена на монетарниот систем во лидиско-персиски; од негово време има голем број нови монети, кои се користеле долго време и на многу широка територија.

Архелај I воспоставува македонски Олимписки игри (гимнастички, музички и драмски натпревари во чест на Диос и Музите) во светиот град Дион. Македонскиот цар станува „мецена“ на уметноста, а Пела – културен центар на Балканот, град-домаќин на видни мажи: историчарот Тукидид, трагичарот Агатон, епскиот поет Хојрил од Самос, китаристот Тимотеј од Милет, зографот Зевксиј, кој го исликал дворецот во Пела и ја основал македонската сликарска школа; трагичарот Еврипид последните години од животот ги поминува на македонскиот двор, каде што ги пишува драмата *Архелај* (посветена на владетелот) и трагедиите *Бахии* и *Ифиѓенија во Авлида*. Еврипид починал во Македонија (408 г. пр. н.е.), а погребан е во градот Аретуса; надгробниот епитаф го составува македонскиот поет Адај. Има податок дека Атина ги побарала посмртните останки на Еврипид, но Македонското народно собрание го одбива ова барање.

Пред крајот на животот Архелај војува со линкестискиот владетел Арабај и со Сира за превласт во Македонија. Македонскиот владетел е убиен за време на лов.

## 6. Борбите за македонскиот престол

Во периодот по убиството на Архелај до владеењето на Филип II, во Македонија шест години се водат династички борби кои ја ослабуваат моќта на македонската држава. Првите три години владее Aероп II (ок. 396–393) како регент на малолетниот Орест, син на Пердика II. Во овој, релативно мирен период за Македонија, Аероп воспоставува внатрешна стабилност со поддршка од македонските благородници.

По неговата смрт, престолот го наследува неговиот син Павсаниј. Според ковањето на монетите од 394/393 пр. н.е., Павсаниј извесно време владее со Аминта II, наречен Малиот, а по една година на власт доаѓа Аминта III, синот на Аридај.

**Аминта III** (393/392–370/369) се жени со Евридика (ќерката на Сира, благородник од Пелагонија), со која има три деца, идните македонски цареви: Александар II, Пердика III и Филип II.

Во овој период западната граница на Македонија е на удар на илирските племиња кои, под водство на Бардилис, навлегуваат и ги ограбуваат горномакедонските области.

Македонските владетели имаат постојани врски со тесалските аристократи и воено им помагаат со намера да ја прошират својата територија. Така, во еден период, Аминта успева голем дел од северна Тесалија да постави под свој протекторат, а кога тиранинот Јасон од Фера ја освојува Тесалија, Аминта со него склучува политички договор.

Во ова време Аминта склучува воен и економски сојуз со Халкидичкиот сојуз на педесет години, но договорот набрзо е раскинат затоа што Халкидичкиот сојуз не само што не ѝ помага на Македонија кога е нападната од Илирите туку и ја напаѓа, па дури и навлегува во Пела. Аминта бара помош од спартанските хоплити, кои го напаѓаат Олинт (382 г. пр. н.е.), зашто овој најмоќен халкидички град влегува во сојуз со Теба и со Атина и претставува опасност не само за Македонија туку и за Спарта. Спартанците, заедно со коњаниците на Аминта и на Дерда од Елимеја војуваат сè до 379 г. пр. н.е., кога Олинт се предава; според мислењето на Исократ, спартанците не водат сметка за панхеленските интереси, туку војуваат и гинат (загинува спартанскиот басилевс и неговиот брат) во полза на македонскиот владетели.

Со обновување на Атинскиот поморски сојуз, Македонија станува главен снабдувач на дрвен материјал за бродоградба, што е причина Атина и Македонија повторно да влезат во сојуз, пред сè да склучат

трговски договор. Македонскиот владетел зема учество на општиот собир свикан во Спарта (371 г. пр. н.е.) каде што го признава правото на Атина да владее со Амфипол.

По смртта на Аминта III, македонскиот престол го наследува дваесетгодишниот Александар II, најстариот од трите сина на Аминта и на Евридика. Александар продолжува да води војна во Тесалија и ги освојува градовите Лариса и Кранон. Политички пресврт настанува кога Теба на чело со Пелопида ги истиснува македонските војски од Тесалија. По смртта на Александар II, македонскиот престол го освојува Птолемај од Алор и кој, веројатно, имал поддршка и од Евридика. Како гаранција за воениот сојуз, Теба зема триесетина заложници од Македонија, меѓу кои е и Филип II, најмалиот син на Аминта III. Идниот голем цар Филип II Македонски во Теба поминува три години, тука добива хеленско образование и се обучува во славните тебански воените вештини и стратегии.

**Птолемај од Алор**, како старател на Пердика и на Филип, владее сѐ до 365 г. пр. н.е., кога на власт доаѓа **Пердика III,** кој го враќа Филип од заложништво. Новиот владетел воспоставува добри односи со Теба, за што е прогласен за проксен и евергет (пријател и добродетел). Пердика има добри односи и со Атина, а учествувал и во воени дејства на страната на Атина за повторно освојување на Амфипол, Потидаја и други градови на Халкидик. По промената на политичките прилики, Пердика III се свртува против Атина и во 359 г. пр. н.е. го освојува Амфипол. Во исто време Илирите, предводени од стариот војсководител Бардилиј, напаѓаат на Орестида и Пердика загинува во битка со четири илјади македонски војници (359 г. пр. н.е.).

Во овие кризни моменти за македонската држава, Македонското собрание за нов македонски цар го прогласува Филип II, најмалиот син на Аминта III.

## 7. Подемот на македонската држава – Филип II Македонски

Судбоносна точка во развитокот на македонската држава е преземањето на власта од Филип II (359–336). Филип II ја освојува власта на 23-годишна возраст, но неговата младост не значи неискуство и неукост во водењето на државничките работи. Напротив, Филип, син на Аминта III, како заложник во Теба добива одлично образование во вое-

ната стратегија и организација и во воените вештини, а ја изучува и питагорејската филозофија.

Поради ова, во античката историја Филип II е забележан како најголем владетел во Европа (Диодор). Политикологот Исократ (во списот *Филип*) му се восхитува на Филип зашто „*се здобил со таква моќ со која не бил ниеден од оние што ја населуваат Европа..., подвизите на Филип се херојски, зашто и други освојувале градови, но ниту еден толку народ*“. Исократ образованието на Филип ќе го искористи како аргумент за да го приближи македонскиот владетел до Хелените, познати ксенофоби; така, Исократ им објаснува на атинските интелектуалци дека Филип, иако е владетел на „туѓороден народ“, „хеленски“ е образован и може да се придобие затоа што им е близок, не според родовата, туку според духовната сродност (во *Панегирик*).

Како голем владетел, Филип II презема големи градежни зафати: нови градови, светилишта и храмови. Страбон запишува дека Пела, сè до владеењето на Филип, е мала, но, благодарение на Филип, се изградува по должина и станува поголема од Атина; нејзините ѕидини се долги околу 6,5 км; акрополата е сместена на утврден остров, наречен Факос, на езерото Лудија, каде што Филип го сместува своето богатство. Езерото е претворено во широко пристаниште поврзано со Аксиј преку вештачки канал по кој пловидбата е контролирана со порти преку Лудија и без плима. Ова би било прво познато пристаниште на речно устие во Европа; тука можело да се влезе од Термајскиот Залив во кое било време, а влезот можел да биде затворен во случај на опасност (ова пристаниште е модел за Александровите пристаништа на Истокот, на Нил, Еуфрат и Инд).

### *7.1. Државата на Филип II – парадигма за општествено-политичкото уредување на античките Македонци*

Филип II наследува држава, воспоставена наследна монархија (басилеија): според Исократ, Македонците не можат да си го замислат животот без династија, зашто од искони имале династија. Овој тип монархија е карактеристичен за почетниот период на државата, а претставува владеење, како што запишал Аријан, не со сила, туку според законите; владетелот се именува од Македонското собрание, според правилото на примогенитурата. Значи, покрај власта на басилевсот, има и други институции (Собрание, Совет на тагоси, хетајри...) со советодавна и

со судска власт. Александар III воспоставува изменет облик на старото уредување – апсолутна монархија, карактеристична за периодот на дијадосите: волјата на басилевсот е највисок закон. За време на втората македонска династија Антигониди, повторно се враќа старото уредување – традиционалната монархија. Всушност, Македонците не се поданици на државата, туку се граѓани на државата. Во античките извори и во официјалните документи (воени сојузи, склучувани помеѓу Македонците и хеленските полиси), овие граѓани се запишани како „Македонци“, а името на државата како „заедница на Македонците“.

Македонскиот басилевс е врховен војсководител, првосвештеник и судија. Владетелот ја предводи војската и секогаш се бори во првиот боен ред; за сигнализација во битките користи бело, пурпурно и црвено знаме. Александар III, пак, како знак за борба користел црвено знаме распнато на врвот од сариса.

Владетелските инсигнии, еднакви за сите македонски владетели, се: бела лента, каусија, дијадема, пурпурна облека, жезол, печат. Белата лента се носела на главата, имала два краја заврзани на тилот (на овој начин е претставен ликот на октодрахмата на Александар I Филхелен и на тетрадрахмата на Филип II). Лентата се врзувала и околу познатата македонска капа каусија, која имала улога на круна. Македонските владетели носеле и метална дијадема (според материјалните наоди во Вергина и во Бероја). Најпозната е златната дијадема, за која се претпоставува дека му припаѓа на Филип II, но и претходните басилевси се кителе со дијадеми (ликовите на Александар I и Филип II на монети). Константин VII Порфирогенит запишал дека македонските владетели се овенчуваат со кожа од лав што ја имаат како круна и украс (монетата на Александар Македонски). За време на последниот македонски басилевс Персеј се говори за пурпурната облека и оружјето на Македонците, однесени како плен во Рим. Македонскиот владетел запечатува документи со прстен-печат (според Диодор и Плутарх, шеснаесетгодишниот Александар е чувар на царскиот печат, додека татко му го опсадува Бизантиј; според Аријан, Александар испраќа жито за војската на Неарх и го запечатува со прстенот; Диодор, Јустин и К. Руф запишале дека Александар му го предал својот прстен на Пердика). Македонските владетели носат и свечено оружје со кое се закопуваат во царските гробници-могили (пример е могилата во Вергина).

Басилевсот-свештеник пред секое политичко дејствување или на почетокот на гозбите за време на верските празници принесува жртви во името на народот – простасија, а кога доаѓа во некој град е дочеку-

ван со гуала (вид на чаша) за да направи жртва леанка – либатио. Ловот на диви животни, посебно лавови (симболот лав, присутен на монетите и фреските) има и религиско-магиско значење.

Македонскиот цар е врховен судија и го води судењето пред Македонското собрание во улога на јавен обвинител, а Собранието донесува одлуки за смртна пресуда. Македонското собрание, кое најчесто го претставуваат Македонци под оружје, има голем број државнички компетенции, меѓу кои најзначајно е прогласувањето на новиот владетел.

Во смисла на јакнење на државата, Филип спроведува воени реформи што имаат големо социјално и политичко значење, имено, ја создава прочуената македонска фаланга и ја опремува со бојно оружје. Главна цел на воените реформи е да се создаде професионална војска, преку градење висока свест за меѓусебната поврзаност, почит, другарство и, се разбира, пред сè безусловна послушност. Историчарите (Помпеј Трог, Полибиј, К. Руф) забележуваат дека такво воено устројство немала ниту една држава во тоа историско време. Јадрото на македонската фаланга го сочинуваат вооружените пешадинци. Фалангата се разликува од хеленскиот боен ред според големата длабочина и оружјето, а тоа се македонските сариси, долги копја што се протегаат преку неколку воени редови. Фалангата е тешко пробојна поради здружените, згуснати бојни редови, „шума“ од збиени копја. Така, организирана како компактна целина, македонската војска навлегувала како клин во непријателскиот боен ред.

Војската на Македонците имала и благородничка коњица (во антиката коњот е симбол на високо благородие, богатство и моќ), опремена со шлемови, панцири и вооружена со мечеви и копја. Меѓу овие ударни ескадрони на прво место стои царската агема – личната гарда на царот или прочуените хетајри – царските придружници (другари). Овие придружници на басилевсот се од благородничко потекло и имаат задачи на советници, пратеници, преговарачи, војсководци.

Меѓу коњицата и фалангата дејствуваат хипасписти кои можат да се движат полесно од фалангистите и наемниците-војници, подготвувани за брз поход и напад.

Филиповата држава особено зајакнува кога во нејзиниот состав влегуваат одделни „кнежевства“ и племиња: Елимеја, Орестида и Линкестида. Сведоштво за нивно вклучување се називите на одделни воени одреди, наречени според имињата на племињата: Линкестиди, Орестиди, Елимејци, Тимфаејци, Еордејци.

Промислено и упорно Филип ја јакне воената моќ, а со тоа и политичката сила на македонската држава, зашто има војска која во секој момент е подготвена за борба, а царот-војсководител е постојано меѓу војската, поттикнува и храбри со ветувања и награди.

Со првата фаза од амбициозниот план на Филип постигната е внатрешна државна стабилност, преку обезбедување на државните граници и економската самостојност на Македонија и тоа со освојувањето на поморскиот пат, користењето на златото и среброто од Пангејската област и ковањето на сребрени и златни монети (филипики, статер).

### *7.2. Воените и политичките успеси на Филип II*

Пред да тргне на историскиот поход против Хелада, Филип II војува со Илирите и Тракијците за да ги освои териториите западно и источно од неговата држава. Првата успешна битка Филип ја извојува во 358 г. пр. н.е. против илирскиот владетел Бардилис, освојувајќи ја територијата до Лихнидското Езеро.

Следниот чекор е освојувањето на хеленските колонии на македонско-тракискиот брег; најзначајниот напад е освојувањето на најголемиот стратегиски град на овој брег – Амфипол. Диодор раскажува за жестокоста на опсадата, изведена со постојани напади со воени машини до самите градски бедеми. Откако го освојува градот (357 г. пр. н.е.), ги протерува оние што биле непријателски расположени спрема Македонија, а со другите се однесувал великодушно. Со протерувањето на политичките противници, хеленските колонисти, Филип го придобива автохтоното население, кое било непријателски расположено спрема Атина. Од овој настан, заради кој атињаните се чувствуваат измамени, па сè до 346 г. пр. н.е., Атина војува со Филип.

Во текот на 356/355 г. пр. н.е. Филип го разбива непријателскиот воен сојуз склучен помеѓу тракискиот владетел Кетрипор, илирскиот Граб и пајонскиот Липеј. Истата година додека Филип ја освојува Потидаја, според Плутарх, тој добива три радосни вести: Илирите се разбиени од неговиот војсководец Парменио, неговиот коњ победува на Олимписките игри, а жена му Олимпијада го раѓа идниот цар – Александар Македонски (Филип, 357 г. пр. н.е., се жени со принцезата Олимпијада, ќерка на епирскиот владетел Неоптолем).

Следните воени успеси се случуваат во текот на 353 г. пр. н.е., кога Филип ги освојува градовите Абдера и Маронеја, атински сојузници, и подготвува напад на тракискиот Херсон. Според Страбон, по овие

освојувања е поставена источната граница на Македонија со Тракија – реката Места. Во оваа златоносна област на планината Пангеј тој го основа градот Крениди, подоцна го преименува според своето име – Филипи, во кого населува многу македонски преселници; златните рудници, кои му носат приходи од повеќе илјади таланти, започнува да ги користи за ковење на златните монети „филипики", познати низ целиот Медитеран, во Египет, во централна Европа и во јужна Русија.

Во таа насока, освојувањата на македонско-пиерискиот брег на Филип му биле значајни затоа што преку нив македонската држава излегувала на море: освоена е атинската колонија Пидна (357/356 г. пр. н.е.), а откако ја освојува Метона, во 353 г. пр. н.е. (во битката Филип го губи десното око), градот го населува со Македонци на кои им доделува земја.

Така, Филип (според историските извори) ги направил Македонците господари, а Илирите и „многу далечни народи" ги принудил да им плаќаат данок, ги потчинил Трибалите, ја држел под своја власт Тракија и господарел над многу грчки племиња. Првите големи воени успеси го прават Филип до таа мера моќен што веќе не постои сила која може да ги спречи неговите освојувачки походи на Хелада. По освојувањата во Тракија, на Халкидик и во Термајскиот Залив, македонскиот владетел се спушта на југ, во Тесалија, од каде е влезот во хеленскиот свет.

### *7.3. Пробивот кон територијата на хеленските племиња*

За реализација на својата политичко-воена програма Филип ги користи неслогата на хеленските полиси во Амфиктионскиот сојуз и политичките игри и интриги меѓу полисите, вообичаени за полисните држави. Македонскиот цар се замешува во т.н. „Света војна" за територии околу светилиштето Делфи.

Тебанците и Тесалците, плашејќи се некој од нивниот род да не добие преголема власт на територијата на хеленските полиси, го повикуваат Филипа напомош како „миротворец". Во текот на 352 г. пр. н.е. Филип со македонска војска навлегува во Тесалија, се соединува со тесалските војски и тргнува кон Пагаса. По победата над фокидскиот тиранин Ономарх кај Кронос Поле, кому му помагаат Атина и Спарта, Филип е избран за доживотен водач на Тесалскиот сојуз и ја добива највисоката почесна титула архонт – врховен војсководител на повторно обновениот Тесалски сојуз. Во многу утврдувања, меѓу кои е и Магнезија, Филип постава македонски војски а Тесалците, во знак на благо-

дарност, му ги отстапуваат доходите од пристаништата и пазарите како отштета за воените расходи и се задолжуваат да му помагаат со војска.

На овој начин Филип успева да излезе на море на три места: кај Амфипол, на Термајскиот Залив (Метона) и кај Пагаса, а со тоа ѝ нанесува голем удар на атинската поморска сила, која дотогаш неограничено владее на Егејското Море.

### *7.4. Политичките говори на Демостен, Исократ и Ајсхин – историско сведоштво за антагонизмот помеѓу Македонија и хеленските полиси*

Автентични и веродостојни историски податоци за владеењето на Филип II се наоѓаат во политичките говори и во други реторички списи на атинските политичари-ретори, современици на македонскиот цар и учесници во сите политички и воени дејства што ги презема Македонецот Филип II.

Експанзионистичката политика на Филип директно ја загрозува Атина, која не може да се помири со губењето на освоените територии. Колку што Филип напредува воено толку во Атина се држат жестоки политички говори со кои се подготвуваат атинските граѓани за војна со Филип. Освојувањата на Филип претставуваат причина Демостен да ги напише говорите против Филип – *Филипики* и *Олинтики*, за Филиповите заземања на Олинт и на другите богати градови на Халкидичкиот Полуостров. Со вешти дипломатски игри Филип ја користи немоќта на Атина и го зазема Олинт, го ограбува и го срамнува со земја, а граѓаните ги продава како робови (349 г. пр. н.е.). Другите градови на Халкидик му се предаваат, но Филип се однесува жестоко и кон нив. Меѓу овие градови е и Стагира, родниот град на Аристотел, кој поради почит кон големиот филозоф е возобновен според новите закони.

Со освојување на централната балканска територија Филиповата држава излегува на море, зазема големо обработливо земјиште, има богати шуми и пасишта, бујни реки, рудно богатство и развиени градски центри. Сето ова е причина за брз развој на економијата и трговијата; Македонија гради сопствена флота, која обезбедува нејзин пробив и по морските патишта; Филиповата држава ги стекнува сите услови да стане светска сила; се јавува стремеж за водење завојувачка политика, што најмалку ѝ се допаѓа на Атина, зашто и таа ги има истите хегемонистички тежненија. Воениот зафат на Филип со кој македонскиот владетел зазема територија од 1.000 км, од Термопилите до Пропонтида,

ги застрашува атињаните и ги принудува да размислуваат како да му се спротивстават на македонскиот басилевс. Овие настани го претвораат Атинското собрание во арена на која говорниците водат жестоки битки за докажување на нивните политички ставови. Највлијателна политичка личност и највлијателен политички говорник е Демостен, кој држи бројни говори насочени против Филип: колку што расте силата на Филип на бојното поле толку расте и силата на Демостен како политичар, но сето тоа, парадоксално, на штета и на атињаните и на Демостен; Филип ја извршува својата државничка цел, а Демостен доживува политички и личен пораз; едновремено ваквиот пораз го споделува и Атина. Меѓутоа, без оглед на исходот (среќен за Филип, за Демостен – несреќен), и едниот и другиот се здобиваат со бесмртна слава; во историјата нивните имиња се врзани во „дијалектичко единство на спротивности“!

### *7.5. Античкиот свет на хеленските полиси поделен помеѓу „филипомизи“ и „филипофили“*

Прочуениот атински политиколог Исократ, со желба да ѝ помогне на Атина, но и на хеленската заедница, која е политички и економски растроена, ја заговара идејата за панхеленизам, според која хеленските полиси би се обединиле со една цел – да се спасат од внатрешната криза, но и од опасноста од надворешниот непријател. Ова го поттикнува Исократ да размислува за автократска власт, чија волја и моќ ќе се наметне врз несложните хеленски полиси и ќе ги обедини во панбасилеја. За реализација на оваа идеја Исократ го одбира македонскиот владетел Филип, кој во тоа време излегува на светската политичка сцена како најголемиот монарх-басилевс, моќен, славољубив и самоуверен, а истовремено владетел на држава со која Хелените имале повеќевековни „пријателски“ односи. Исократ кај Филип II открива карактеристики на хегемон што е способен да ја понесе „големата“ идеја за панбасилеја; стариот ретор ја презема улогата на „советодавец“ на македонскиот басилевс, зашто страхува од неговата „тиранска“ природа и од тоа колку (не)пријателски ќе се однесува со Хелените, а од друга страна се плаши со колкава доверба ќе ја прифатат Хелените оваа идеја.

Другата политичка програма, за која се залага Демостен, е одбраната на демократијата и демократските полиси од олигархиското и тиранското уредување. Говорникот смета дека ова е погодна прилика

Атина да се покаже како спасителка на сите Хелени од опасноста што им се заканува од олигарсите и барбарите, кои ја загрозуваат слободата на полисите, посочувајќи го Филип, или како што го нарекува „чумата македонска“, која уништува сè што е хеленско.

Во *Филипиките* Демостен со жалење им ја посочува на атињаните големата загуба на Пидна, Потидаја, Метона, Термопилите, Херсон, Олинт и на сите околни места, како и на многу други градови кои во тој миг биле со Филип, а некогаш биле атински колонии. Имено, Демостен смета дека главни виновници за лошата политичка состојбата на Атина се самите тие, нивната зачмаеност и небрежност и дека е крајно време да се заинтересираат за државата и да се направи финансиски и стратегиски план за војување со Филиповата држава. Од друга страна, Демостен смета дека Атина не е во состојба да подготви поголема војска, додека Филип има силна и добро извежбана војска на која атињаните не можат да ѝ се спротивстават; поради ова Демостен препорачува да се води „герилска“ војна со Филип, војувањето да се сообрази со Филиповата стратегија, да се спречат Филиповите грабежи на „неброени пари“, да се спречи одведувањето на нивните граѓаните во ропство... Основно, нагласува Демостен, е Атина да сфати дека тој човек (Филип) им е „душман“ на Хелените, дека ги лишува од нивното и дека долго време беснее.

Во средината на IV век пр. н.е. во демократска Атина најголема поддршка има опортунистичката политичката програма на атинскиот државник Евбул и неговите приврзаници; нагласка на нивната програма е – мировен договор со Филип, кој ќе ѝ користи на државата многу повеќе отколку војната. Атина започнува да води двојна политика, од една страна, фиктивен мир со Филип, а од друга, мир и соработка со хеленските полиси во борба против Филип. Мировните преговори започнуваат во Атина каде што доаѓаат, од една страна, пратеници на Хелените, а од друга, Филиповите пратеници. Во исто време настапува и Исократ, залагајќи се за Филип, па дури и составува послание до македонскиот владетел (*Филип*) во кое му се обраќа како на добротвор кој треба да ги обедини Хелените; воедно го слави како храбар војсководец кој може да тргне во војна против персискиот цар.

Поради опасноста дека Филип ќе навлезе преку Термопилите во средна Хелада, и тоа како сојузник на Теба, атињаните брзаат да го склучат мировниот договор. По предлог на Филократ, атињаните одредуваат десет пратеници кои ќе отпатуваат во Пела за да ги разгледаат двете можности за мир и за заедничкиот интерес на атињаните и Фи-

лип. Меѓу пратениците се наоѓаат политичарите Филократ, Демостен, Ајсхин и глумецот Аристодем. Политичкото решение на Атина е, без разлика што Филип поставува неповолни услови, мирот и сојузот треба да се прифатат како привремено решение, за да ја отклонат моменталната опасност од Филип. Имено, олигарсите и дел од учените софисти очекуваат економска благосостојба од овие договори; Демостен констатира дека Филип има „пријатели“ во многу хеленски градови; некои од нив се официјални претставници, избрани од Филип или назначени од Македонското собрание; но има и интелектуалци кои од идеолошки причини (како Исократ) го застапуваат Филип и кои од антимакедонската партија се нарекувани „предавници“.

Во текот на мировните договори следи Второто пратеништво: од Атина се испратени пратеници во Пела за да добијат потврда од Филип, со што би го завршиле договорот; пратениците патуваат 23 дена до Пела, а потоа 27 дена мирно го чекаат Филип, кој војува со Керсоблепт и ги освојува сите крепости на тракискиот брег, сè до Пропонтида.

Од ова време Филип станува главна политичка личност на Балканот. Центарот на политичките собитија се префрла од Атина во Пела. Во македонската престолнина пристигнуваат пратеници од цела Хелада, надевајќи се на помош и заштита од Филип.

Македонскиот владетел ја користи оваа своја позиција и подготвува стратегија (подоцна добро познатата империјалистичка тактика дивиде ет импера); прво, како победник во „Светата војна“, Филип им се наметнува на хеленските полиси и добива најголемо влијание во одлуките на Амфиктионскиот совет (совет организиран околу светилиштето во Делфи). Во делфиските списоци на храмостроителите Македонците се пратеници на Филип, кои се грижат за градбите и за зачувување на храмот. Наместо Атина, Филип ја добива предноста при обраќањето во Делфиското светилиште.

По сите овие настани, атињаните се во паничен страв: се евакуира околното население, се крие подвижниот имот, а бегалците од Бојотија и од Фокида се прифаќаат во градот. Филип на Атина ѝ испраќа ултимативно писмо во кое, дрско и отворено, ги налага условите за мир: атињаните ќе бидат нападнати ако не му се приклонат, а тој нема да чувствува никаква грижа за раскинувањето на мировниот договор.

Од 346 г. пр. н.е. политичката сцена на Атина е поделена меѓу оние што се за Филип: филиписти, плутократи, панхеленисти и поборници за мир, а од другата страна – приврзаниците на Демостеновата политика: радикали, милитантни демократи, т.е. патриоти. Демостен смета дека приврзаниците на Филип се предавници, поткупени од Филип,

како на пример Филократ, за кого вели дека од Филип добил злато, сребро и товари дрвена граѓа, а Ајсхин имоти.

Плутократското дејствување добива и идеолошка поддршка во реторските памфлети на Исократ, кој го повикува македонскиот басилевс да ја преземе мировната улога во Хелада за да стане доброчинител на сите Хелени и да ги поведе во војна против Персија. Оваа војна би ги решила социјалните и економски проблеми, а со колонизацијата во Мала Азија би се ослободиле Хелените во Азија и би се отворил простор за да се населат бездомниците од хеленските полиси.

### *7.6. Македонија – доминантен историски фактор во античкиот свет*

Додека атињаните интензивно се занимаваат со политички процеси и постојано се водат судски парници, Филип се грижи за зацврстувањето на западната и северната граница и за зајакнувањето на македонската држава; постои сведоштво за еден поход од 344 г. пр. н.е. против Илирите во кој македонскиот владетел освојува многу нови места сè до Јадранското Море; војува и со Дарданците, кои често ја напаѓаат Македонија; дејствува и на море, откако ја засилува својата флота, спроведува колонизација во нови области, во кои населува Македонци, Хелени и Тракијци.

Престолнината на македонската држава, Пела, станува средиште на познати уметници, книжевници и научници. Филип одржува постојани дипломатски и пријателски односи со многу хеленски мажи и политички дејци. Во македонскиот двор како учител на младиот Александар пристига философот Аристотел од Стагира, чијшто татко Никомах е лекар и близок пријател на Аминта III.

Воениот поход на македонскиот владетел продолжува кон Пелопонез. Во текот на 433 г. пр. н.е. ги користи политичките пресметки помеѓу Спарта и полисите на Пелопонез (Арг, Месена и Мегалополис) и повторно како „спасител“ навлегува со својата војска; Аркадијците, како израз на благодарност, му подигаат бронзена статуа на Филип.

Во тој миг Атина заборава на антагонизмот спрема Спарта, на сцена повторно излегува Демостен и страсно говори против Филип, предупредува на опасноста од него, а на Спарта ѝ предлага сојуз против заедничкиот непријател. Демостен започнува да повикува на заедничка одбрана на сите Хелени, зашто сите се загрозени од македонскиот непријател, кој им готви „гибел“.

Во наредниот период на политичката сцена доаѓа до голем пресврт: во политичките игри и настани се вмешува Персија која, имајќи ја предвид неслогата и расцепканоста на хеленските полиси, а страхувајќи од македонскиот владетел, брза да склучи сојуз со полисите против Филип. За таа цел, големиот цар Артаксеркс Охос испраќа пратеници во хеленските полиси, во Теба и во Арг, да соберат платеници, а на Атина ѝ нуди да го обноват заедничкото непријателство против Филип. Персискиот цар им ветува голема финансиска поддршка за да започнат војна со Македонецот.

Атињаните повторно ги отфрлаат склучените договори со Филип, заземаат негативен став спрема филипистите, го осудуваат на смрт Филократ за предавство и корумпираност. Демостен ја користи оваа прилика да го нападне Ајсхин како предавник и да го обвини за измамите и за лажните извештаи што ги направил, зашто работи во полза на Филип.

По нарушувањето на мировниот договор помеѓу Филип и Атина, македонскиот цар почнува да дејствува отворено непријателски и тргнува на поход (342/341 г. пр. н.е.) во освојување на целата источна страна на Тракија, сè до Црно Море; со силна војска во неколку напади ја освојува Тракија, ѝ наложува данок (десеток) и обврска да испраќа војска за потребите на Македонија; Тракија е поставена под управа на македонскиот стратег, а хеленските градови, ослободени од тракиската опасност, доброволно влегуваат во сојуз со Филип. На освоената теорија Филип засновува македонски колонии со кои ја обезбедува новата територија и ги користи нивните природни богатства. Најважен му е градот Филипопол, потоа Кабиле (или Калибе) на реката Тунџа, селото Берое (Стара Загора).

Со овие дејства се загрозени атинските колонии од големо значење – морските теснеци од Херсонес до Бизантион (Дарданелите и Босфор), извонредно значајни патишта за хеленската трговија. Тогаш Демостен го држи својот најсилен говор против Филип – *Третата филипика*, во која говорникот порачува: конечно да се прифати фактот дека Филип војува со нивната држава и дека тој го крши мирот, па според тоа, единствената задача на Собранието треба да биде што полесно и посигурно да се одбранат од Филип. Говорот има успех, а Демостен е овенчан со златен венец. Во текот на 340 г. пр. н.е. Атина започнува воени дејства против Филип: им испраќа воена помош на жителите на Бизантион, склучува сојуз со Теба и ги презема на Термопилите. Давајќи

му помош на Бизантион, Атина повторно го освојува босфорскиот трговски пат; со ова Атина официјално влегува во војна со Македонија.

Сето ова како да не го обеспокојува македонскиот владетел, кој се движи по строго зацртан план; на ред е одбраната на северната македонска граница нападната од Скитите и од Трибалите; тракиската династија е соборена, а владетелите на северните племиња Пајонци, Аркани и Илири се поставени во „вазален“ однос.

По овие успеси, Филип го освојува преминот од северна во средна Хелада, од каде само за еден ден може да стигне во Бојотија, а за три во Атина. Демостен трогателно го опишува овој судбоносен момент за Атина. Атински пратеници на чело со Демостен одат во Теба за да склучат сојуз. Едновремено во Теба доаѓаат и пратениците на Филип со намера да ги разубедат тебанците од сојузот со Атина, а со предлог заедно да нападнат на Атика или да ги пропуштат македонските војски да поминат непречено преку Бојотија. Дилемата во Тебанското собрание е решена по страсните говори на Демостен, кои будат чувства на патриотизам и честољубие: хеленските полиси: Евбеја, Мегара, Коринт, Левкада, Коркира, Ахаја и Акарнанија влегуваат во сојуз против Филиповата држава; Аркадија, Месенија, Елида и Спарта остануваат настрана од овие настани.

Војната започнува во Бојотија. Атина и Теба на двапати имаат воен успех кај Парапотами и Филип не успева да навлезе во Бојотија. Овие успеси уште повеќе ја зголемуваат популарноста на политичарот Демостен, кој донесува одлука во Народното собрание со која му се објавува војна на Филип. Како награда за овие политички активности во полза на државата и нејзините граѓани, Демостен повторно е овенчан со златен венец.

Меѓутоа, настаните почнуваат да одат во полза на Филип. Со одлична процена на состојбите, Филип ги наведува хеленските сојузници да помислат дека се повлекува во Тракија, наводно, за да го задуши тамошното востание. Хеленските војски се повлекуваат кај Хајронеја, а Филип напаѓа на Амфис и на Нафпакт и ги уништува ахајските војски.

## 8. Битката кај Хајронеја – историска пресвртница во Стариот свет

Војната помеѓу Филип Македонски и хеленските полиси започнува и завршува со една битка, водена кај Хајронеја во август 338 г. пр. н.е. Македонската фаланга напаѓа на сојузничките хеленски војски,

кои се наоѓаат во хајронејската рамнина. Филип има 30.000 пешадија, приближно колку и хеленската, но со таа разлика што македонските војници се прекалени во многу битки, верни и доследни на нивниот војсководец Филип. Демостен учествува во битката како хоплит. Наспроти атињаните стои Филип со својата фаланга: Филип на десното крило, а младиот Александар на чело на левото крило наспроти тебанците. По долгата исцрпувачка битка, Александар ја разбива пешадијата на тебанците и нивните сојузници, а Филип ја совладува атинската војска; исходот е – големи загуби за хеленските полиси.

Битката кај Хајронеја е еден од позначајните историски настани за античкиот свет затоа што по победата на македонската држава се менуваат историските текови на антиката и започнува нова епоха во која македонските владетели ќе управуваат со целиот тогашен цивилизиран свет и ќе создадат нов светски поредок.

По славната битка, Филип најсвечено ја празнува својата победа, принесува жртви, ги наградува сите што се одликувале во битката, ги спалува мртвите тела на своите војници, додека загинатите атински војници ги погребува со сите почести.

Како секој голем освојувач, Филип ги уредува политичките работи со поразените: спрема Теба се однесува одмаздннички, непријателите се казнети со смрт или со прогонство, сместува македонски војски и постава олигархиска власт; спрема Атина (која била во страшна паника) се однесува великодушно, сакајќи да ја придобие за натамошните политички и воени дејства; ги предава атинските заробеници без откуп, ги враќа посмртните останки на загинатите борци (за кои посмртен говор држи Демостен). Во Атина Филип испраќа свои претставници, меѓу кои се син му Александар, војсководецот Антипатар и Алкимах, за да им ги соопштат условите за мир. Со овој нов договор Атина ја зачувува својата автономија, својата територија и сферата на доминација на островите Делос, Самос, Скирос, Имброс и Лемнос; најголемата казна за Атина е губењето на Херсон, што значи македонска контрола врз увозот на житото, растурање на Атинскиот поморски сојуз и влегување на Атина во нов поморски сојуз под хегемонија на Филип.

По примерот на Атина и другите хеленски држави склучуваат мир со победникот. Откако ги уредува работите во средна Хелада, Филип тргнува кон Пелопонез. Во многу полиси приврзаниците на Филип ја преземаат власта, Мегара и Коринт се предаваат, а во коринтската тврдина е поставена македонска војска. Ахајските полиси на Пелопонез поединечно склучуваат сојуз со Филип. Војниците на Аркадија, Ме-

сенија и Елида, заедно со македонската војска тргнуваат на поход против Спарта, зашто единствено спартанците се спротивставуваат на сојузот со Македонија. Филиповата војска навлегува во Лаконија и ја опустошува, но Спарта, и покрај тоа што нема сила да се спротивстави, не се предава. Од друга страна, Филип нема намера да ја уништи Спарта, веројатно поради истите причини како и во случајот со Атина.

По склучувањето на мировниот договор, на македонскиот владетел му се предадени многу почести: Филип и Александар, како пријатели на Атина, добиваат атинско граѓанско право; на Филип му е подигната статуа во име на благодарност; Антипатар и Алкимах добиваат почесни титули – проксени на Атина, заштитници на атинските граѓани кои патуваат во Македонија. На Пелопонез во знак на благодарност му прават големи почести: во Мегалопол е изграден покриен пазар со колонади, наречен „Филип“, во Олимпија му посветуваат кружно здание, „Филипеијон“, со статуи на Филип, на неговите родители, на Олимпијада и на син му Александар.

Есента 338 г. пр. н.е., откако Филип воспоставува поединечни договори со хеленските полиси, освен со Спарта, ги свикува сите Хелени на собир во Коринт, каде што се донесува т.н. Коринтски сојуз, со одлука за општ мир. Дел од договорот е зачуван на две парчиња од стела на Акропол. Познат е дел од текстот на договорот кој, всушност, претставува заклетва на Хелените пред Филип дека нема да дигнат оружје ни на копно ни на море против оние што ја почитуваат заклетвата; дека нема да посегнат по царската власт на Филип и на неговите наследници ниту, пак, ќе бидат против државните уредби, прифатени од сите (учесници) кои се заколнале на мир; дека ќе тргнат напомош и ќе водат војна со оние што го нарушуваат општиот мир, како што ќе им биде порачано и како што ќе заповеда хегемонот... Организиран е општ сојузен совет – Синедрион, со седиште во Коринт, во кој сите хеленски членки испраќаат свои претставници според пропорционален принцип. Синедрионот е овластен да презема решенија, да издава закони, да пресудува околу расправите помеѓу сојузниците и да се произнесува за кршење на договорот. Филип е избран за хегемон на Сојузот, т.е. за главен војсководител на сојузничките војски. Како заеднички војсководител на македонската и хеленската војска, Филип го планира азискиот поход против заедничкиот непријател, големиот басилевс.

Јасно е дека според овој договор Македонија е апсолутен победник и може да поставува безусловни барања но, сепак, македонскиот владетел тактизира, сакајќи да ја запази формата на мировен договор.

На последната свеченост на Филип во Ајга, есента 336 г. пр. н.е., подготвена во чест на женидбата на ќерка му Клеопатра со братот на Олимпијада, Александар Епирски, а воедно и триумфална свеченост во која македонскиот владетел сакал да ги прослави сите свои победи, поканети се гости од секаде. Пратениците од Атина носат златни венци и многу подароци за Филип и младоженците; организирани се блескави игри, музички натпревари; во свечената процесија, носени се статуите на дванаесетте олимписки божества, а како тринаесетта е статуата на Филип. Денот кога требало да се прикажат театарски претстави, Филип е во придружба на син му Александар и зетот Александар Епирски, а толпа народ е собрана да го види најголемиот владетел на Европа. Тогаш еден млад македонски аристократ, Павсаниј, го напаѓа Филип и го прободува со келтски меч. Убиецот е фатен и убиен од Филиповите телохранители Пердика и Леонат.

Народното собрание на Македонците веднаш го прогласува Александар III за свој цар. Истовремено, без разлика на хеленските политички правила и односи, а според династичкото наследно право на Македонија, Александар III ја презема улогата на хегемон на Коринтскиот сојуз.

## 9. Политичките дејства на Демостен за време на Александар III Македонски и на Антипатар

Демостен, како жесток непријател на македонските басилевси, продолжува да говори против Александар, еднакво како што говорел против Филип. Во оваа нова антимакедонска кампања се вмешува персискиот цар Дареј III Кодоман, кој страхува од азиски поход и знае дека уништувањето на македонската моќ ќе значи и отклонување на опасноста. Персискиот цар поттикнува антимакедонско востание во Хелада и им нуди парична помош на хеленските полиси. Во овие планови главен помошник е повторно Демостен кој, 335 г. пр. н.е., ги поттикнува хеленските полиси на востание. Теба, со помош на градовите на Пелопонез, се обидува да ја протера македонската посада и да воспостави демократија. Во своите беседи Демостен измислува дека Александар загинал во Тракија, во битката со Трибалите. Но, Александар се враќа и, како главен војсководител на Коринтскиот сојуз, ја срамнува со земја Теба, а жителите ги продава како робови. Атина е повторно во паника, но настаните се повторуваат и Александар, како и Филип, ја поште-

дува Атина; меѓутоа Александар бара да му се предаде Демостен, заедно со другите противници. Атињанецот Демад го смирува Александар, говорејќи дека на овој начин би се повределе чувствата на атињаните, кои предавството на своите државници би го почувствувале како општо предавство.

По овие настани однесувањето на Демостен се менува, како да се исплашил или да се изморил тврдоглавиот ретор, или веќе сфатил дека хеленските полиси не можат да им се спротивстават на македонските владетели. Демостен е воздржан, можеби се надева дека Александровиот поход ќе пропадне, па тогаш атињаните ќе добијат можност да се ослободат.

Пред да замине на азискиот поход (пролетта 334 г. пр. н.е.), Александар апелира Хелените да се воздржат од востанија и побуни додека е отсутен. Но, востание е подигнато на Родос, а Спарта, отфрлајќи ги сите воени и политички договори со Александар, стапува во врска со водачите на персиската флота.

Од друга страна Демостен, повторно осилен, се обидува да ги спречи атинските бродови да тргнат како засилување на војската на Александар, сметајќи дека кога Александар ќе се врати, со нив ќе тргне против Атина.

Додека Александар го освојува Далечниот Исток, во Хелада започнуваат немири, но војсководителот Антипатар, кој останува да раководи со Македонија и со Хелада, брзо го задушува востанието на спартанскиот басилевс Агис (330 г. пр. н.е.). Демостен смета дека не е време атињаните да започнат востание и ги спречува да им се придружат на спартанците.

Годините од 330 до 323 пр. н.е. за Атина претставуваат години на глад, незадоволство и огромно нетрпение спрема македонската власт. Ајсхин подига тужба против предлозите Демостен да биде овенчан со златен венец заради заслугите што ги направил за Атина. Всушност, тужбата е критика на политичката дејност на Демостен. Во апологетскиот говор *За венецот*, Демостен ги брани своите политички ставови и смета дека во тие тешки моменти граѓаните на Атина го одбрале најисправното решение, без разлика што крајниот исход е катастрофален за цела Хелада, зашто во времето кога Филип готвел власт и тиранија над Хелените, ним ништо друго не им преостанувало освен да се борат за својата слобода. Сепак, Демостен срамно бега од Атина, зашто е обвинет за голем број грешки и за поткуп.

По смртта на Александар во Бабилон (13 јуни 323 г. пр. н.е.), Демостен се враќа со големи почести. Веста за смртта на Александар претставува можност за ослободување на Хелада од македонската окупација. Така, Атина, Ајтолија и Тесалија поттикнуваат востанија во цела Хелада. Во овие пресудни моменти атињаните повторно му се обраќаат на главниот протагонист на нивното ослободување – Демостен. На почетокот на востанието Хелените имаат успех и македонскиот стратег Антипатар е опколен во тврдината Ламија. Но, најдобриот хеленски стратег Леостен умира, а феникиско-македонската флота ја поразува атинската. Овој пат условите што ги поставува македонскиот победник Антипатар се тешки и поразителни: Атина мора да ја прифати македонската посада во една од тврдините на Пиреј – Мунихиј и мора да се откаже од своето вековно демократско уредување и да воведе еден вид плутократска политеја. Најболна е наредбата да се предадат непријателите на Македонија, Демостен и Хиперид; Хиперид е фатен и сурово казнет, а Демостен бега на малиот остров Калаурија. Неумоливиот Антипатар, немајќи никакво чувство спрема Атина и големиот ретор, го гони Демостен, кој испива отров и умира во храмот на Посејдон.

Смртта на Демостен означува умирање на едно бурно време на жесток антагонизам помеѓу Македонците и Хелените и жестока битка на идеи и идеали на три големи историски личности – Филип, Александар и Демостен; тоа е величествена битка со трагичен крај: трите историски личности од исто историско време, но од различен историски простор, со противставена историска енергија, умираат согорени од трагичната волја да го изменат светот; поразена е истрошената полисна Хелада, победува Македонија, го презема светот, но и самата бидува преземена од „светот“. По смртта на двајцата велики Македонци, стариот свет станува поинаков, ни подобар ни полош, но секако сосема различен и многу поширок во рамките на другоста и различноста: се распрснуваат двете древни култури – хеленската и македонската, се обликува една нова култура врз која се засновува речиси целокупната светска цивилизација.

# АЛЕКСАНДАР III МАКЕДОНСКИ (336–323) МАКЕДОНИЈА – СВЕТСКА ИМПЕРИЈА

За да се разбере историјата за Александар Македонски, неговиот светски поход, неговиот светоглед којшто ја менува сликата на човековата историја, потребно е да се знае неговата потекло, посебната бујна природа, неговото воспитување, одлично образование и желбата за слава и моќ. Александар е единствен син на Филип II и на Олимпијада, ќерка на молоскиот владетел Неоптолем; роден е 356 г. пр. н.е. во Пела (ден. Постол). Римјаните му го даваат прекарот Магнус, зашто е „Великиот" освојувач на Светот. Од детски години Александар е воспитуван во духот на македонската аристократска традиција; на 13-годишна возраст е подучуван од философот Аристотел во малото место Миеса (близу до Бероја); неговото образование опфаќа: поезија, астрономија, геометрија, реторика/еристика, натпревар во гимнастички вежби, јавање и лов. Интересот кон природните науки ќе го натера Александар неговите освојувачки војни на Персија често да ги претвора во истражувачки експедиции поврзани со разни дисциплини: географија, етнологија, биологија, ботаника, метеорологија. Амбицијата на младиот Александар најдобро ја претставува Плутарх (*Александар*), кој раскажува дека Александар не сакал да добие од татко му ниту богатство, ниту раскош, ниту уживање, туку царство што ќе му овозможи војни и дела исполнети со слава и со чест.

На 16-годишна возраст Филип му ја доверува првата политичка задача – да управува со Македонија (340 г. пр. н.е.) додека тој е на поход против Бизантион. Првиот воен поход на Александар е против Мајдите (племе од горниот тек на р. Стримон); оваа битка е и првата негова победа, па тука го засновува и градот Александрополис. На 18 години Александар учествува во славната битка кај Хајронеја (338 г. пр. н.е.),

предводејќи го левото крило на македонската војска против „Светата чета“ на тебанците и, заедно со татко му Филип, ги победува здружените сили на Хелените.

По убиството на Филип (336 г. пр. н.е.) Македонското собрание, според македонскиот обичај, го прогласува Александар III за владетел на Македонија. Неговата прва воена акција е насочена кон хеленските полиси, кои се обидуваат да ја отфрлат македонската власт; македонскиот цар ги принудува да ги признаат одлуките на Коринтскиот договор со кој Александар ја наследува титулата хегемон на Хелените.

Во походот против Трибалите ја поминува реката Дунав (335 г. пр. н.е.) и ги поразува и нивните сојузници Гетите; во изворите се споменуваат и келтските племиња од Јадранот, кои Александар ги најмил за одбрана на северната граница на македонската држава. На веста за побуна на Илирите, Александар се враќа и ги разбива во бој.

По овие воени успеси, Александар со брз марш се спушта од илирската територија во Хелада, каде повторно избувнува антимакедонско востание (поттикнато од Демостен), а жариштето е во Теба; откако не успева да ги убеди тебанците да се предадат, ги поразува во битка и носи одлука Теба да се срамни со земја, а населението да биде продадено во ропство (поштедени се само храмовите и куќата на поетот Пиндар). Поради политички причини се однесува великодушно спрема Атина, не ја напаѓа, а градот повторно го прифаќа понудениот мировен договор.

По уредувањето на политичко-воените односи на Балканот, Александар се подготвува за походот против Персија, испланиран уште од Филип II. Војсководителот Антипатар останува да управува со Македонија, како „стратег на Европа“, со 12.000 пешадинци и 1.500 хетајри да ја бранат земјата. Александар тргнува на поход (334 г. пр. н.е.) со 40.000 војници, од кои јадрото го сочинува македонската фаланга со хетајрите: 9.000 пеsетајри, тешко вооружени фалангисти, 3.000 хипасписти, лесно вооружени пешадинци, 1.500 хетајри, 300 коњаници од царската ила. Хеленските полиси (со исклучок на Спарта), обврзани со Коринтскиот договор, испраќаат 7.000 хеленски хоплити, 5.000 наемници и 8.000 лесно вооружени стрелци, фрлачи на копја и прачкаши, како и 1.600 воени бродови. Војската на Александар е малубројна во однос на огромната персиска војска, на чие чело стои персискиот цар Дареј III Кодоман; персиската војска е собрана од голем број држави и народи од територија на Мала Азија, па сѐ до Индија, заедно со Египет и Сирија. Походот е забележан од историчарите Калистен и Аристобул

кои го следеле, како и многу други учени (дипломати, философи, писатели, картографи, биолози).

## 1. Походот кон Исток

Александровата војска навлегува во Мала Азија преку Хелеспонт кај Сест; првата станица е древниот град Троја, каде во храмот на Атена Александар принесува жртва, посветувајќи ѝ го на божицата своето оружје и земајќи го оружјето од храмот, со светиот штит на божествениот Ахилеј (следејќи ги херојските дела од епот *Илијада*).

Првиот воен судир со персиската војска се случува кај реката Граник на Пропонтида (334 г. пр. н.е.). Војската на Персијците, придружена од хеленските наемници-хоплити, ги зазема позициите на стрмиот десен брег и возвишенијата околу реката така што лесно го следи движењето на македонската војска. За Александар оваа битка е голем предизвик за да ја покаже силата на македонската војска и да ги истакне сопствените стратешки способности. Тој дава наредба да се прегази реката и заедно со неговите хетајри напаѓа во најгусто збиените редови на непријателот. Во жестоката борба Александар е ранет в рамо. Персијците имаат илјадници загинати војници и 2.000 заробени од кои наемниците – Хелени Александар ги испраќа во Македонија на принудна работа.

Победата над персиската војска, предводена од малоазиските сатрапи на Лидија, хелеспонтска Фригија, Голема Фригија, Карија, му го отвора патот на Александар кон Мала Азија; лидискиот град Сард се предава без борба, како и градовите на Ајолида и на Јонија, меѓу кои е Ефес. Македонскиот цар е дочекан како ослободител од персиското ропство; единствено Милет и Халикарнас, со голема персиска војска, даваат отпор (334 г. пр. н.е.).

По овие освојувања, Александар ја дели војската на два дела: едниот дел на чело со војсководителот Парменион да презими во Сард, а другиот тргнува на поход преку Карија, Ликија и Памфилија, освојувајќи ги сите градови и тврдини. Следната 333 година целата војска се собира во Гордион, престолнината на фригиските кралеви (Гордиј и Мида); според една легенда, Александар го пресекува со меч неразврзливиот јазол на јаремот на кочијата на кралот Мида, со што го исполнува пророштвото дека ќе загосподари со Азија.

Во освоените територии Александар најчесто го задржува постојниот административен систем: сатрапиите се основни административни единици со кои управуваат сатрапи, најчесто Персијци, кои ја имаат цивилната и воената власт (освен во Лидија, каде што е поставен Македонец), додека со финансиската власт раководат Македонци. Македонските војсководители со македонска војска ја контролираат освоената територија.

Првата битка со „големиот цар“ Дареј III се случува кај Ис (333 г. пр. н.е.). Движејќи се по крајбрежието на Мала Азија кон Сирија, Александар ги остава болните војници во градот Ис и продолжува да ги гони Персијците. Но, Дареј тргнува со војската кон Киликија, стигнува во Ис и ги убива македонските војници. Александар се враќа и во теснецот кај Ис, помеѓу морето и високите планини, на реката Пинар се одигрува втората голема битка помеѓу Македонците и Персијците. Персиската војска е огромна: тешко вооружени пешадинци, хеленски наемници, коњаница; војската е придружувана од бескраен караван на коли и балдахини со царскиот харем. Дареј не предвидува дека ваква голема војска не може да маневрира во тесниот простор на реката; за разлика од него, генијалниот стратег Александар во од ја постројува војската во нов борбен ред, не дозволувајќи му на Дареј да го нападне од грб. Македонската војска ја прегазува реката и навалува со страшен удар; Александар се нафрла на борната кола на Дареј; тежок е судирот помеѓу македонската фаланга и хеленските наемници, а од друга страна, левото крило со македонскиот војсководител Парменион се бори против персиската коњица. Персијците се обесхрабрени кога го гледаат својот цар како бега од бојното поле. Александар не тргнува веднаш во потера по Дареј, туку ѝ помага на својата фаланга, а по завршување на битката го гони царот до доцна во ноќта. Дареј успева да се спаси, но Александар ги запленува неговата борна кола, лакот, штитот и наметката и се враќа во персискиот воен логор каде е и запленетото семејството на Дареј, жената и децата; Александар се однесува со достоинство спрема царицата-мајка и нејзините ќерки. Парменион е испратен во Дамаск за да го заплени огромното персиско богатство. Жртвите на персиска страна се огромни, според Птолемај, околу 100.000 војници, а од македонска страна – 300 пешадинци и 150 коњаници. Со оваа битка Александар ги освојува предноазиските земји на Персиското Царство.

Следното освојување е утврдениот град Тир, каде што Александар сака да принесе жртва на врховниот фојникиски бог Мелкарт (Херакле). Градот, сместен на остров, одбива да се предаде, сметајќи на

своето одлично утврдување, но војската прави вештачки насип до островот и, по долга опсада, Тир станува македонска тврдина. Истата судбина ја има и градот Газа.

### 2. Освојувањето на Египет

Од Фојникија Александар тргнува за Египет, каде е дочекан како ослободител од Персиското Царство. Во Мемфис египетските свештеници му ја предаваат двојната круна на египетските фараони. Александар се однесува со посебна почит спрема египетските обичаи и култови и присуствува на сите церемонии на кои се претставува како фараон на Египет, син на Амон-Ра. Патува во Либиската Пустина до оазата Сива, каде е светилиштето на египетско-либискиот бог Амон (култот на Амон во Македонија е посведочен како Зевс-Амон). На устието на Нил го основа (331 г. пред н.е.) градот Александрија (територијата на градот ја исцртува со брашно од јачмен, според древниот македонски обичај).

### 3. Александар – цар на Азија

Преку Сирија, Александар навлегува во северна Месопотамија; војската поминува преку реката Еуфрат; на левиот брег на реката Тигар и кај Гавгамела за последен пат се судираат двете големи војски (331 г. пред н.е.). Александар го предводи десното крило, чија главна ударна моќ ја сочинуваат македонските коњаници; на левото крило, со тесалската коњица, командува Парменион, а во средината на борбената линија е фалангата. Челната борбена линија на Персијците е значително подолга од македонската, затоа Александар прави одличен стратешки план со воведување втор борбен ред; зад секое крило поства одреди кои, во случај непријателот да ги нападне од грб или од страна, можат да се свртат и, според потребата, да направат затворен правоаголен ред со главната борбена линија. Главниот удар Александар го насочува кон центарот каде што се наоѓа Дареј, опкружен од неговите елитни војски, Индијци на слонови, бактриската, персиската и скитската коњица, со српоносни коли. Во текот на борбата Александар го јавнува својот стар коњ Букефал и заедно со хетајрите и хипаспистите се втурнува во центарот на Персијците, ги разбива, а Дареј повторно бега од бојното поле. Александар не го прогонува затоа што останува

да им помогне на Македонците од левото крило. На 100 км од Гавгамела запленети се богатството на Дареј, неговата борна кола и оружјето.

По оваа голема битка, која ја менува судбината на Персија, Александар се прогласува за цар на Азија и царски влегува во древниот град Бабилон, главен центар на Персиското Царство, каде ги обновува храмовите разурнати од Ксеркс. Македонските војски ја освојуваат и втората персиска престолнина – Суза, каде се наоѓа најбогатата царска ризница (оттука Александар му испраќа на Антипатар во Македонија 3000 таланти за војна со спартанците). Преку „Персиската порта", 330г. пр. н.е., Александар влегува во престолнината на Ахеајменидите – Персепол, каде се однесува одмазднички, палејќи ги царските дворци. Во древниот град Егбатана, според Коринтскиот договор, Александар како хегемон на Сојузот ги распушта хеленските војски и ги враќа дома. Освојувачкиот поход на Исток продолжува со македонската војска.

Во новоосвоената персиска престолнина Екбатана го остава стариот војсководител Парменион, запленетото персиско богатство му го доверува на Харпал, а самиот тргнува во потера по Дареј. Познат е брзиот напорен марш на војската која за единаесет дена поминува растојание од 600 км и во Хекантопил го наоѓа мртвото тело на царот, убиен од персискиот сатрап Бес. Александар му укажува најголеми почести на мртвиот персиски цар и го погребува во царската гробница во Пасаргада.

Воениот поход Александар го продолжува како цар на Азија, законски наследник на Персиското Царство, а со прстенот-печат на Дареј ги одобрува сите наредби што се однесуваат на источниот, азискиот дел на Царството.

Македонската војска продолжува да се движи на север кон Хирканија и Партија, области на југ од Каспиското Море, земји со многу сурова клима и релјеф. Периодот од 330 до 327 г. пр. н.е., кога престојува во Бактрија и во Согдијана се најтешките години во воениот поход, и тоа поради дивата и сурова природа, високите планини и големите пустини; македонската војска е напаѓана од коњичките одреди на тамошните племиња кои водат герилска војна. Големите напори предизвикуваат незадоволство и бунт на војската; тоа придонесува да се создаде отпор и заговор против Александар. Поради предавството, Александар ги осудува на смрт заговорниците, меѓу кои се и неговите блиски соборци и пријатели Филота, Парменион, а подоцна Клејтос и историчарот Калистен.

Во тек на четири години македонската војска ги освојува сите земји од Средниот Исток. Покрај освојувањата, Александар гради нови градови, наречени Александрии, во Арија, во Бактрија, во Согдијана (Алеџандриа Есцхате – најоддалечена, крајна Александрија). Во Бактрија (327 г. пр. н.е.) Александар се жени со една од најубавите жени, Иранката Роксана која, по неговата смрт, го раѓа синот Александар IV.

Според Плутарх, Александар тргнува на поход во Индија со 120.000 пешадија и 15.000 коњица, но и со долга „поворка“ од помошни служби, техничари, бродоградители, трговци, службеници, жени и деца на војниците. За време на походот се изградени и нови бродови кои запловуваат по реката Инд, а преку изградениот мост на Инд се префрла другата војска.

На бреговите на реката Хидасп, македонската војска ја води својата четврта и последна голема битка со Пор, кралот на Пенџаб, (326 г. пр. н.е.). По оваа победа Александар ги присоединува и земјите од онаа страна на Инд; на местото на победата царот го основа градот Никаи, а во близина и градот наречен Букефала, во спомен на неговиот славен коњ Букефал со кој ги извојувал сите свои битки. На бреговите на реката Хифаст Александар подигнува дванаесет жртвеници на боговите и столб на кој пишувало: „Овде застанал Александар“.

Меѓутоа, војската собрана на собрание ги одбива идеите на царот – походот да продолжи во Индија до реката Ганг и Источното Море. Враќањето се одвива во два правца: по едниот тргнува Александар со флотата, која плови по реката Инд, а по другиот Кратер, кој предводи друг дел од војската, со фалангата, борните слонови, дел од стрелците и дел од Македонците кои треба да се вратат во Македонија. Со бродовите командува војсководителот Неарх. По брегот на Инд Александар основува нова Александрија, презема експедиција за истражување на делтата на Инд, гради пристаништа и бродоградилишта. На брегот на Индискиот Океан војските се делат: едниот дел под водство на Александар се движи по копно, другиот под водство на Неарх плови 80 дена по море.

### 4. Светата свадба во Суза

Во 324 г. пр. н.е. целата македонска војска се собира во Суза, каде што царот приредува „Голема света свадба“ на која се венчаваат 10.000 Македонци со Персијки; меѓу нив се и сите хетајри и самиот Алексан-

дар, кој се жени со две ќерки на Дареј, Брасида и Парисатида, но и со Охос, најмалата ќерка на Артаксеркс. На свеченоста што трае неколку дена присуствуваат гости од целото царство, меѓу кои се и сатрапите од новоосвоените земји со 30.000 млади Иранци, персиски коњаници, согдиски и скитски стрелци на коњи и пешачки одреди кои Александар ги нарекува епигони, вооружени и извежбани за борба на македонски начин. „Светата свадба" ја симболизира „свадбената" заедница на Стариот свет.

По ова, околу 10.000 ветерани, богато наградени, вратени се во Македонија, а нивните нови жени и деца остануваат во Азија; за нив треба да се грижи државата, децата да се воспитуваат на македонски начин, а кога ќе пораснат, да бидат вратени во Македонија.

Александар планира натамошни походи кои имаат многу повеќе истражувачки и научен карактер отколку воена цел; се подготвуваат проекти за изградба на патишта и храмови, нови експедиции за истражување на Каспиското Море, за поморско патување околу Арабискиот Полуостров до Картагина и до островите на Херакле (или Мелкарт), најстариот теснец меѓу Европа и Африка (ден. Гибралтар); Александар се подготвува да ги покори Сицилија и Италија, да плови околу Арабија и Африка и да го трасира новиот пат од Атланскиот Океан до Средоземното Море.

Овие планови пропаѓаат поради смртта на „Великиот" владетел. По големата тага за смртта на најблискиот другар и соборец Хефајстион, и по последниот воен поход со големи напори против воинствените племиња во Медија и во Сузијана, Александар се враќа во Бабилон и планира градење на пристаниште за илјадници бродови. Меѓутоа, на гозбата во Бабилон Александар добива треска и по седум дена, на 13 јуни 323 г. пр. н.е., умира на триесет и три години, по дванаесет години и осум месеци војување и владеење.

## 5. Идејата за светска империја

Владеењето на македонскиот цар Александар III, неговиот славен поход и освојувањето на Истокот (Персиското Царство) е најзначајниот дел во историјата на човештвото. Епохата во која Александар го променил античкиот свет ќе остане забележана како историја на херојства, слава, моќ, но и почеток на она што е најважно – спојот на

многу култури, народи и држави од три континенти – Европа, Африка и Азија.

Во светската историја, но и во легендите на сите народи од Стариот свет, Александар е запишан и запаметен како најголем светски војсководител и непобедлив воин, одличен стратег и мудрец, дури и бог во апотеоза. Во реална историска смисла, Александар е творец на новиот свет, на новата епоха, на новиот поредок – на идејата за глобализација во цивилизациска смисла, која и денес е актуелна. Едновремено, Александар е голем градител, основал 77 нови Александрии, изградил пристаништа, храмови, мостови, историски споменици, кои ги спојуваат народите на Европа и Азија и во голема мера ги надминуваат етничките, културните и јазичните бариери. Навистина, Александар е митски херој, бог за народите од Африка и од Азија; народите на Азија имаат митски приказни и ликовни претстави во кои Александар е „натурализиран“ домашен херој, обожуван заради херојските дела.

Великиот Александар Македонски ги урива старите полисни системи и огромното Персиско Царство за да изгради ново светско царство. Во Александровата држава се случува експанзија на финансискиот, трговскиот и стопанскиот живот, интензивен проток на идеи и луѓе, големи научни откритија, зашто секој поход е и експедиција во која научниците ги проучуваат историските, географските и културните обележја на освоените народи, биолозите ја опишуваат природата на земјите и морињата, флората и фауната на морињата и океаните, животинскиот свет на прашумите и пустините, климатските услови на цела Азија. Александар, философски образован, знае дека неговиот поход не е само воен туку и научноистражувачки, па затоа со себе води огромен број учени од сите области на науките, кои ги запишуваат природните и културните феномени, води и голем број уметници и градежници, кои на новото царство му даваат нов лик.

Преку освојувањата, Александар го изградил новиот светски поредок во кој Македонците се носители на државното уредување – монархија, прилагодена на различните општествени услови, што зависело од спецификите на освоените народи. Александровото светско царство имал нов политички облик на уредување и нова космополитска култура.

Огромен е бројот на историографи, хронографи, биографи, географи, научници, планери на воена стратегија и стратези, многу други учени и поети кои од антиката до денес пишуваат и го анализираат, го толкуваат и го воспеваат Александровиот светски поход. Меѓу овие

учени спаѓаат античките историографи, биографи и хронографи: Плутарх, Аријан, Квинт Куртиј Руф, Јустин, Диодор, Полибиј, Страбон, кои ги преземаат записите од загубените историски списи на Калистен, Аристобул, Птолемај, современици и придружници на Александар.

# ФОРМИРАЊЕТО НА МАКЕДОНСКИТЕ ЦАРСТВА ПО СМРТТА НА АЛЕКСАНДАР III МАКЕДОНСКИ

Оваа епоха започнува со владеењето на Александар Македонски (336–323 г. пред н.е.) и неговиот поход на Исток (освојување на Персиското Царство), а завршува со римските освојувања (I век пр. н.е.) на македонските монархии основани на територија на Александровото Царство. Имено, оваа епоха го содржи исклучителниот историски феномен – македонската панбасилеја, остварување на идејата на Филип и на Александар Македонски за екуменска држава и за една обединета цивилизација, со која се обединува целиот Стар свет. Значи, творецот на оваа епоха е Александар Македонски, неа ја одржуваат неговите наследници, дијадосите – владетелите на големите држави во Европа, во Африка и во Азија; носителите на оваа цивилизација се научници, мислители, философи, образовани луѓе кои се населени во административните, економските и културните центри на Александрија, Антиохија, Пергам, Родос. Во историска смисла, просторната и временската граница е уште поголема; оваа епоха, која создава нов начин на поимање на Светот, претставен во симбиоза на многу култури, има големо влијание на Римското и Ромејското Царство и трае сè до крајот на антиката, а повторно е обновена низ италијанскиот хуманизам од XIV до XVI век.

Значи, оваа значајна историска епоха, во цивилизациска смисла, на античките народи од Европа, од Азија и од Африка неправедно се обележува со терминот ***хеленизам*** (германски – Хеленисмус, термин на

историчарот Г. Дројзен од XIX век, според старогрчкиот – ἑλληνισμος – подражавање на хеленскиот начин на живот, прифаќање на хеленската култура и користење на кодифициран старогрчки јазик коине), и покрај тоа што во овој период хеленските полиси влегуваат во зоната на историска и културна провинцијализација, наспроти новите светски центри создадени од: Александар, Птолемај, Пердика, Касандар, Антигон, Деметриј, Лисимах, Селевк, Антиох. Според тоа, во современото изучување на историјата се наметнува нов термин за овој епохален „транзициски" век – ***александризам*** или ***македонизам***, зашто се создава нова културна историја, спроведувајќи ја благородната идеја на Александар Велики за „Светата свадба" меѓу народите. Овој епохален „транзициски" век говори на јазикот на светските мислители, на Платоновиот и Аристотеловиот философски јазик, присно именуван како „заеднички јазик" (коине глоса); оваа идеја ја апсолвира генијалниот визионер и сестрано образованиот Александар Македонски, кој ја наметнува потребата од заеднички светски јазик за размена на мислењата, идеите, умувањето, запишани на долги свитоци папируси и пергаменти во „александриските" центри.

Главен историски факт е дека Царството Македонија е онаа историска категорија под чиј притисок се урива полисниот систем и се создава ера на династии и монархии, просветени и просветителски владетели, ера на библиотеки и музеи, ера на собирање духовни реалии и на втемелување на многу науки. Македонската династија претставува втемелувач на монархиското уредување не само на Римското и Ромејското Царство туку и на европското монархистичко уредување.

По смртта на Александар Македонски, освоените територии во Хелада, Египет и Персиското Царство ги наследуваат македонските војсководци, наречени дијадоси, а подоцна нивните наследници-епигони. Значи, владетели на новите држави се Македонци, најблиските хетајри (војсководците на Александар). Во Македонија и во Хелада владеат Антипатар и Касандар, а при крај владетелите од династијата Антигониди; во Египет владеат Птолемаидите, а на Истокот, по многуте македонски владетели, власта ја презема династијата Селевкиди. Македонските владетели го прилагодувале управувањето со новите држави според општествените прилики и обичаи на народите со кои владееле.

## 1. Судбината на Александровото царство по смртта на царот

Судбината на новото царство започнува да се „крои“ во персиската престолнина Бабилон, веднаш по смртта на Александар Македонски. Имено, според историските извори, се споменуваат шестмина хетајри пред одарот на македонскиот цар. Меѓу нив највлијателен и најстар е Пердика, кому Александар пред смртта му го остава царскиот прстен-печат, кој треба да се предаде на идниот владетел. Но, според македонскиот обичај, носителот на суверенитетот е македонската војска, која во тоа време не е во целосен состав, зашто дел од војниците на чело со Кратер заминале за Македонија, а дел се во Македонија со Антипатар, „стратегот на Европа“.

Значи, решение за новиот владетел требало да донесе македонската војска во Бабилон; македонската фаланга на чело со Мелеагар се определува за полубратот на Александар, Аридеј, незаконски син на Филип, за кого се говорело дека е ментално и физички слаб, па затоа Пердика предлага да се почека породувањето на Роксана, а во меѓувреме да се одредат регенти кои ќе владеат со Царството. Од друга страна, Антигон и Неарх го предлагаат Херакле – синот на Александар и пергамската принцеза Барсина, а Птолемај сака да формира заедничка управа од највисоките војсководци. Уште тука започнуваат династичките борби помеѓу македонската аристократија, најблиските соработници на Александар Македонски, и траат за време на целиот овој период. На крајот, Македонците го прифаќаат за цар Аридај под името Филип III, додека се роди Алексадар IV, синот на Роксана (Филип-Аридај владее до 317 г. пр. н.е.); по неговата смрт Александар е прогласен за цар, но пред полнолетството, 310/309 г., и тој е убиен).

Највисоките државни функции се делат помеѓу највидните Александрови војсководци: Кратер, Антипатар и Пердика; Антипатар, како „стратег на Европа“, ја обединува воената и цивилната власт во Македонија и хеленските области и обезбедува испраќање регрути во Азија. Кратер добива висока државна функција како простатес (заштитник, ополномоштеник, повереник) и врховен заповедник на царската војска, а Пердика како хилијарх (најзначајна политичка функција) и епитроп (намесник, заштитник, чувар) управува со цивилната власт над азискиот дел од Царството и ги подготвува сите државни работи. Птолемај управува со Египет, Либија и граничниот дел на Арабија со Египет. Дел од сатрапијата Сирија на запад од Еуфрат добива Леомедонт, Феникија ги задржува своите домашни владетели, Тир и Газа ста-

нуваат колонии на македонски посади, а слична положба има и Кипар. Со сатрапиите Памфилија и Ликија управува Антигон Едноокиот и кон нив, 333 г. пр. н.е., додадена е и Феникија; во текот на десет години овој владетел ја зацврстува власта во Мала Азија; подоцна Антигон ја проширува власта и во Писидија. На југ, сатрапијата Пафлагонија, заедно со Кападокија и Понтската област ја презема Евмен. На западниот дел на Мала Азија трите сатрапии, Карија, Лидија и хелеспонтска Фригија, му се доделени на Леонат, кој е најблискиот соработник на Пердика.

Врховната власт во Европа ја добива Антипатар, кој заедно со Кратер владее во Македонија, Епир, хеленските области, како и со Илирите, Трибалите и Агријаните. Тракија му припаѓа на Лисимах, кој можеби како и другите владетели е зависен од врховната власт на Пердика во Бабилон.

Централните области на Царството опфаќаат шест сатрапии, кои за време на Александар имаат ирански сатрапи; некои од нив остануваат независни, други под контрола на Пердика. Источните области се под воена контрола на Македонците, кралот Пор владее со Пенџаб, а со сатрапијата Индија владее Пејтон.

Од највидните Александрови војници единствено Селевк останува како заповедник на хетајрите во Бабилон и не добива сатрапија.

### *1.1. Воените судири помеѓу дијадосите*

Судирите помеѓу дијадосите не можеле да се спречат ниту со обидите да се подели Царството и секој да добие достоен дел за владеење, ниту со роднинското поврзување во брачни заедници. Основната нишка што ги поврзувала наследниците на Александар била Македонија; имено, секој од нив, без разлика колкава територија владеел, тежнеел да ја освои територијата на Македонија и да се прогласи за цар на Македонците. Значи, најчесто Македонија била причината за нивните меѓусебни судири.

Првиот судир е помеѓу Пердика, од една страна, и Антигон, Птолемај, Кратер и Антипатар, од друга. Една од најголемите кавги помеѓу дијадосите е каде ќе биде погребан Александар Македонски. Во Бабилон било договорено Александар да биде закопан во оазата Сива, како син на Амон-Ра, на света земја која никој од дијадосите не ја поседува. Две години е подготвувана церемонијата на закопот, специјално е изработен саркофагот и е направена монументална погребна кочија. Величествената погребна поворка, која се движела од Бабилон до Либија,

следена е од воена придружба, техничари и градители на патишта; луѓе од сите страни на светот му оддавале последна почит на Александар Македонски. Но, на патот до оазата, Птолемај ја насочува поворката во Мемфис, за да го погреба Александар во своето царство, со намера да изгради мавзолеј. Тоа го разлутува Пердика, кој имал намера Александровиот гроб да биде во Македонија, во старата престолнина на Аргеадите – Ајга, според македонските обичаи.

Во текот на 321 г. пр. н.е. Пердика, сметајќи го Птолемај за најголем непријател, со војската навлегува во Египет, но е спречен од надојдениот Нил. По неколку неуспешни обиди во поминување на реката, но и поради незадоволството на војската и војсководителите, Пердика е убиен во воениот логор. По смртта на Пердика војската преминува на страната на Птолемај.

Две години по смртта на Александар бројот на дијадосите се намалува, а здружените македонски војски влегуваат во нов сојуз. Сега Антипатар, како најстар и највлијателен, станува наместник со неограничена власт и добива задача да изврши реорганизација во државата. Во новата реорганизација најголема моќ добива Антигон, како наследник на Пердика, да заповеда со азиските воени сили. Синот на Антипатар, Касандар, станува заповедник на коњицата; Птолемај добива неограничена власт во Египет, а Антипатар, како стратег-автократор на Европа, се повлекува во Македонија, заедно со македонските цареви.

Антипатар, последниот Филипов соработник, умира на 80-годишна возраст (319 г. пр. н.е.); верен на традициите на Аргеадите, тој успеал да ја сочува и да ја зајакне македонската држава, а истовремено, и покрај многубројните востанија на хеленските полиси (како Ламиската војна), да ја задржи власта во освоените хеленски територии. Новиот претендент на македонскиот престол, Касандар, командант на коњицата на хетајрите, сака да го заземе местото што го имал татко му кој, пак, го определил Полиперхонт за свој наследник, сметајќи дека како постар ќе се грижи за царското семејство. Полиперхонт станува епимелет (заштитник) на македонските цареви, можеби спротивно на македонските закони, без согласност од Македонското собрание. Тоа доведува до нов судир меѓу дијадосите и до нов воен конфликт, сега насочен против Полиперхонт; од една страна е Касандар со војска и флота од Антигон, Лисимах и Птолемај, кои се борат на територијата на Хелада, а од друга Полиперхонт со Евмен се судира со војската на Антигон во Мала Азија; на страна на Полиперхонт е и Олимпијада, мајката на Александар Македонски, на која Полиперхонт ѝ ја доверува

грижата за Александровиот син, Александар IV и неговата мајка Роксана.

Како победник Касандар постава македонска посада во Атина и за свој наместник го определува Деметриј од Фалерон, философ и ученик на Аристотел. Оттука се упатува во Македонија, ја презема војската (заедно со слоновите што ги донел Антипатар) и се спушта на Пелопонез. За време на неговото отсуство Олимпијада и Полиперхонт (317 г. пред н.е.) ги ликвидираат Филип-Аридај и жена му Евридика, внука на Филип II, заедно со роднини и пријатели на Касандар. За ова сурово се одмаздува Касандар кој, откако ја освојува Пидна, каде се засолниле Олимпијада, Роксана и малиот Александар, ја заробува Олимпијада и ја предава на суд; чудно е како на мајката на Александар Македонски не ѝ е овозможено да се брани пред македонската војска, туку обвинителите ја убиваат, а Роксана и малолетниот Александар се заробени во Амфипол.

По овие настани, Касандар станува владетел во Македонија (316 г. пред н.е. Царското семејство, Филип-Аридај, жена му Евридика и нејзината мајка Кинина свечено се погребани во царската гробница во Ајга. За да стане вистински цар на Македонија, Касандар се жени со Тесалоника, ќерка на Филип II, и во нејзина чест, на Термајскиот Залив го основа градот Тесалоника; новиот владетел основа уште еден град и според своето име го именува Касандреја, на местото на старата Потидаја на Халкидик. За да завладее и со територијата на Хелада, Касандар со војска навлегува низ Термопилите, ја обновува Теба, ги напаѓа Ајтолците каде е засолнет Полиперхонт и освојува некои градови на Пелопонез.

### *1.2. Превласта на Антигон и на Деметриј I*

Откако го совладува Евмен, Антигон станува единствен владетел во Азија. Во Бабилон му се укажани царски почести (Селевк како сатрап е сменет од Бабилон и бега кај Птолемај). Со големото богатство од Истокот, Антигон со воена поворка, во која има и каравани од камили, тргнува на нов поход кон запад. Сето ова предизвикува страв меѓу другите дијадоси, кои повторно се организираат, сега против Антигон. При опсадата на градот Тир (315 г. пр. н.е.), Антигон ја свикува македонската војска на собрание за да го реши прашањето за највисоката власт; Антигон говори како единствен претставник на македонските цареви, го обвинува Касандар за убиството на Олимпијада и за апсење-

то на малиот Александар и мајка му Роксана и бара да бидат ослободени.

Во 311 г. пр. н.е. склучен е мировен договор помеѓу дијадосите, но при тоа уште еднаш се дели Царството: Касандар останува стратег на Европа, до полнолетството на Александар IV; Лисимах е господар на Тракија; Птолемај на Египет; додека на Антигон му е дадена „цела Азија“, освен источниот дел, во кој го владее Селевк.

Очигледно е дека со Царството почнуваат да владеат нови владетели, кои веќе не се грижат за царската фамилија. Од 310/309 или 308/307 г. пр. н.е., кога Касандар тајно во Амфипол ги убива Александар IV и неговата мајка Роксана, завршува владеењето на царската династија Аргеади.

Во периодот од 311 до 301 г. пр. н.е. дијадосите војуваат насекаде, и на територијата на Тракија, и на онаа на Хелада, и во Мала Азија и во источното Средоземје.

Антигон војува со Селевк во Бабилонија, а во текот на 307 г. пр. н.е. му испраќа на својот син Деметриј I голема флота од 250 брода и пари за наемници за да навлезе во Атина. По победата над македонската војска на Касандар, Деметриј прогласува ослободување на Атина и враќање на нејзината демократска власт. Градот со воодушевување ги прогласува Деметриј и Антигон за спасители и доброчинители, им подига златни статуи и им прави уште многу други почести и свечености.

Во познатата опсада кај добро утврдениот град Саламина, Деметриј го добива својот славен прекар Полиоркет, зашто за прв пат ја применува својата вештина на опсадување градови; на подножјето на ѕидовите гради направи за опсади, меѓу кои е џиновската справа хелиополис, висока 44 метри, на девет ката, монтирана на четири тркала, начичкана со овнови (направа за уривање на ѕидови), катапулти и балисти (направа за фрлање камења). Во Саламинското пристаниште се судираат војските на Деметриј и на Птолемај – кој ја губи битката, а делови од неговата војска и коњица преминуваат на страната на Деметриј.

Антигон и Деметриј загосподаруваат со Егејското Море и со источното Средоземје, а со акламација на војската се прогласуваат за басилевси. По овој пример Птолемај, Лисимах, Касандар и Селевк, во текот на 306/305 г. пр. н.е., се прогласуваат за басилевси – цареви на оној дел од Царството со кој владеат. Со тоа Царството на Александар е поделено на пет дела.

Антигон не се помирува со својата територија и сака да завладее со Египет; слично како и Пердика, и тој е спречен од надојдениот Нил, а еден дел од неговата војска преминува на страната на Птолемај. За да го блокира Египет, Антигон го напаѓа Родос, а Деметриј (305/304 г. пр. н.е.) ја организира најголемата опсада во историјата: ангажирана е огромна војска, употребени се бродови, воени направи и џиновски машини (повторно хелиополисот, сега монтиран на осум тркала, за чие придвижување биле потребни 3.400 војници). Опсадата трае цела година, граѓаните на Родос очајнички се бранат, а на крајот се стасува до преговори. По оваа опсада за Деметриј се говорело дека ниту еден град не може да му се спротивстави.

По освојување на градовите на Пелопонез, во 302 г. пр. н.е. Деметриј ги повикува Хелените во Коринт за да потпишат договор за сојуз, кој со содржината е ист како оној од 337 г. пр. н.е., склучен помеѓу Филип II и хеленските полиси, со таа разлика што Антигон и Деметриј се запишани како басилевси, а не како хегемони. Навистина, Деметриј и се однесува како апсолутист и во Атина неограничено ја изразува својата волја.

Во следниот воен сојуз се здружуваат Касандар, Лисимах и Птолемај, секој со свој интерес, против Антигон и Деметриј. Пресудната битка се случува во Фригија кај Ипс (302 г. пр. н.е.). Причината за поразот можеби е староста на Антигон, кој веќе има осумдесет години. По оваа битка, во која загинува Антигон, азискиот дел на Царството повторно е поделен: Лисимах ја презема Мала Азија до Таврос, Селевк – Ерменија, Кападокија, Месопотамија и Сирија, а Птолемај останува во Египет.

### 2. Деметриј I Полиоркет – новиот цар на Македонија

Сојузништвото и воените конфликти помеѓу дијадосите продолжуваат и во наредниот период. Значајна историска фигура е Деметриј Полиоркет, кој не се откажува од желбата да завладее со целото царство; овој одличен војсководител има најголема флота во источното Средоземје, господари со Морето и има сигурни бази во различни делови на приморјето. По смртта на Касандар (297 г. пр. н.е.), Деметриј навлегува во Македонија, се судира со војските на епирскиот владетел Пир, кој исто така претендира за власт во Македонија.

Во 294 г. пр. н.е. Деметриј успева да го убие Александар, синот на Касандар, и се прогласува за цар на Македонија. И покрај воените успеси и големата освоена територија (Македонија и територијата на Хелада), Деметриј се подготвува за ново освојување на Истокот и за таа цел гради 500 огромни воени брода. Но, по седум години владеење го напаѓаат Пир, Лисимах и Птолемај, а неговата војска преминува на страната на противничкиот сојуз. По овој судир, за македонски цар е прогласен Пир (288/287 г. пр. н.е.), а на Лисимах му припаѓа источна Македонија, можеби до Аксиос.

Деметриј се повлекува во Азија и продолжува да се бори, сега со голема војска наемници; но поразен од Селевк, умира како заробеник во Сирија (283 г. пр. н.е.). По неговата смрт Лисимах, еден од верните хетајри на Александар Македонски, станува најмоќниот владетел на евроазискиот простор (на Херсонес го гради својот град Лисимахеја). Тој се прогласува за македонски цар затоа што ги поседува Македонија и Тесалија. Како по некоја традиција, повторно се судираат, но сега двајцата дијадоси Лисимах и Селевк. Победникот Селевк повторно го обединува источниот со западниот дел на Царството и се прогласува за цар на Македонија. Но и овој успех завршува трагично, Селевк е убиен од Птолемај Кераун, син на Птолемај Лаг, основачот на династијата на Птолемаидите, кого војската го прогласува за цар (280 г. пр. н.е.).

## 3. Новата генерација владетели-епигони

Од ова време започнуваат да владеат синовите на дијадосите – генерацијата епигони; така, Птолемај го наследува Птолемај Филаделф, Селевк – Антиох, а Деметриј – Антигон Гонат (еден од династијата Антигониди, кои владеат во Македонија до нејзиното освојување од Рим).

Имено, македонската династија Селевкиди (312–64 г. пр. н.е.) владее со Сириското Царство во Мала Азија и во Бабилон, сѐ до Индија; во II век пр. н.е. територијата се сведува на Северна Сирија и Киликија. Позначајни владетели од оваа династија се: Антиох I Сотер (281–261), Антиох II (261–246), Селевк II (246–226/227), Антиох (241–228). Од 64/63 г. пред н.е., по римските освојувања, државата станува римска провинција (Провинција Сирија).

Македонската династија Птолемаиди (323–30 г. пр. н.е.) владее со Египет. Основачот Птолемај, син на Лаг, роден во Еордаја, другар и соборец на Александар Македонски, го наследува неговиот син Птолемај

II Филаделф (283–246), во чие владеење Египет прераснува во најмоќна воена и економска сила на Источниот Медитеран. Позначајни владетелите на Египет се: Птолемај III (246–221), Птолемај IV Филопатор (221–205), Птолемај V Епифан (204–180). Последна наследничка од македонската династија Птолемаиди е Клеопатра VII (51/52–30). Нејзиниот живот и владеење се поврзани со Римската Република, со Гај Јулиј Цезар и со конзулот Марко Антониј, со кого се бори против Октавијан Август. Последната битка во која се поразени војските на Клеопатра и на Антониј е кај Акциј (31 г. пр. н.е.), по што царицата се самоубива. По нејзината смрт, Египет потпаѓа под римска власт и станува римска провинција.

Македонската династија Антигониди претставува II македонска династија владетели (277–168 г. пр. н.е.). Основачи се Антигон Гонат (277–239) и неговиот син Деметриј II (239–229), а нив ги наследуваат новата генерација цареви – Антигон Досон (229–222/221), Филип V (221–179) и Персеј (179–168), последниот владетел во Македонија, кој заедно со Филип V ги води Македонско-римските војни.

**Антигон II Гонат** (277–239) син на Деметриј II Полиоркет и на Фила, ќерка на Антипатар, го презема македонскиот престол по победата над Келтите кај Лисимахеја. Како добар војсководител и вешт дипломат, војува со епирскиот владетел Пир и ја проширува македонската власт до Коринт. Војува во Хремонидската војна (261–255 г. пр. н.е.) и како победник ја потврдува доминацијата на Македонија над хеленските полиси. Тој ја зајакнува поморската флота, што му овозможува да ја победи флотата на египетскиот крал Птолемај II (255 г. пр. н.е.) и да воспостави превласт во Егејското Море. Антигон е љубител на философијата и книжевноста, но познат е и како градител: Антигонеја, една од трите негови градови, се споменува како соседен град на Стоби; според Табула Појтингеријана, таа е на 12 римски милји од Стоби на патот за Тесалоника.

**Антигон III Досон** (229–221) е третиот владетел од династијата Антигониди, одличен воен стратег и дипломат; во почеток владее како регент на осумгодишниот син на Антигон Гонат, Филип V. Прогласен е за легитимен владетел откако се жени со мајката на Филип и го посинува младиот цар. Ги зацврстува границите на Македонија, ја обезбедува северната граница, загрозена од Дарданците и повторно воспоставува македонска власт во Тесалија. Политички ја зацврстува државата и ја обновува нејзината доминација на Балканот. Како врховен командант на копнените и морските сојузнички сили, се

сојузува со Ахајскиот сојуз против Спарта; во воениот поход на Пелопонез ги освојува Коринт, Арг и други градови и тврдини во Аркадија и во Ајтолија, со што воспоставува повторна доминација на Македонија над хеленските полиси. По победата над Илирите во Горна Македонија заболува од туберкулоза и умира.

## 4. Воениот судир на Македонија и Рим за време на Филип V (221–179)

Филип V, син на Антигон Досон, на шеснаесетгодишна возраст е избран за нов цар, со пет регенти кои владеат до неговото полнолетство. И овој македонски цар, како и сите негови претходници, се грижи за моќта на Македонија како најголема сила на Балканот. Води успешни војни против Дарданците на север и со Ајатолскиот сојуз на југ, со што наметнува нова македонска доминација над хеленските полиси; воедно ги освојува и териториите околу Лихнидското Езеро.

Филип V влегува во сојуз со илирскиот владетел Деметриј Фарски кој, по неуспешните војувања со Римјаните, се подготвува за нова војна заедно со Филип. Со флота од стотина бродови Филип тргнува кон Илирија (216 г. пр. н.е.), но Римјаните успеваат да го одбранат градот Аполонија. Воените и политички интереси на Македонија се судираат со експанзијата на римската држава. Воениот судир доведува до т.н. Прва македонско-римска војна (215–205 г. пр. н.е.), која завршува поволно за Македонија. Во 215 г. пр. н.е. Филип склучува воен сојуз со Ханибал, непријателот на Рим. Оваа стратегија на почетокот е успешна, но кај Аполонија македонската војска е поразена и при повлекувањето Филип е принуден да ја запали македонската флота, блокирана од римските бродови. Затоа, следниот напад Филип го презема по копно и го зазема јадранското пристаниште Лис (212 г. пр. н.е.). Следната година Филип извршува воен поход во Илирија, ги напаѓа Дарданците и војува со Медите. Првата македонско-римска војна завршува со мировен договор со кој Македонија ги задржува Лихнидската област и Скодра, а Рим градовите Епидамен, Аполонија, Орик, Лисос и јужниот дел на Коркира.

За време на петгодишното примирје, со обновената македонска флота и во сојуз со владетелот Прусија, Филип освојува повеќе крајбрежни градови на Хелеспонт, како и островите Самос, Милет и Хиос.

Од друга страна Рим, по победата над картагинскиот владетел Ханибал, се подготвува за нова војна со Македонија.

Втората македонско-римска војна (200–197 г. пр. н.е.) завршува со неуспех за македонската држава. Во оваа војна Римјаните напаѓаат заедно со војските на Илирите, Дарданците и од некои хеленски држави, меѓу кои е Атина, потоа Родос и Пергам. Првите години од оваа војна македонската војска успешно ѝ се спротивставува на римската војска, која напаѓа од Илирија, сè до битката кај Киноскефали (197 г. пр. н.е.), кога македонската фаланга, и покрај почетните успеси, целосно е разбиена: загинуваат 8.000 војници, а 5.000 се заробени; при повлекување во Лариса. Филип V ја запалува царската архива, со документи значајни за Македонија, пред градот да падне в раце на Римјаните. Кај Темпе е склучено четиримесечно примирје и Филип V со војската се повлекува во Македонија.

Филип мора да се откаже од сите освоени територии надвор од Македонија, но за кусо време успева да ја консолидира Македонија и да ја подготви за нова војна со Рим. Имајќи го предвид најуспешниот македонски владетел Филип II, посебно внимание посветува на развојот на градовите, економијата, земјоделието, сточарството и ги обновува старите рудници за злато и сребро.

## 5. Персеј (179–168), последниот македонски цар од династијата Антигониди

Овој владетел ја продолжува политиката на својот татко, ги обезбедува северните граници на Македонија, води битки со Тракијците, го обновува договорот со Рим за да биде признат за цар на Македонија и ја води Третата македонско-римска војна.

По долги подготовки за војна, Рим ѝ објавува војна на Македонија (171 г. пр. н.е.). Триесетилјадна римска војска се истоварува во Илирија, а им помагаат и војски од хеленските полиси. Персеј, на собирот на Македонското собрание, носи одлука за војна, собира четириесетилјадна македонска војска и огромни воени резерви за десетгодишен воен период. Во текот на првата година од војната Персеј ги блокира премините од Тесалија во Македонија и го оневозможува пробивот на римската војска. Одбраната на Македонија не е пробиена и со вториот римски напад следната година. Охрабрен, Персеј успешно војува и со

Дарданците, а на враќање им нанесува пораз и на Римјаните кај Пенестија и Илирија.

Во текот на 169 г. пр. н.е., конзулот Марк Филип го напаѓа и по море (Тесалоника, Касандреја, Еијон и Антигонија) и по копно (навлегува во Дион). Персеј се повлекува во Пела, но успева да го спречи напредувањето на римската војска. Новиот римски напад започнува под водство на римскиот конзул Емилиј Павел (168 г. пр. н.е.); еден дел од војската навлегува преку северна Тесалија и преминот Темпе, а друг нејзин дел војува со илирскиот владетел Генциј кај Скодра. По освојувањето на Скодра, илирскиот владетел, кој му бил сојузник на Персеј, и целото негово семејство, однесени се како заробеници во Рим. Македонските приморски градови се нападнати од римската флота. Персеј испраќа 10.000 војници да им помогнат на Амфипол, Еијон, Пела, Деметријада и Касандреја, што доведува до македонски пораз кај Петра. Персеј се повлекува кај Пидна. По жестока и куса битка (168 г. пр. н.е.), во која обете страни војуваат со 40.000 војници, македонската фаланга е разбиена, 20.000 Македонци се убиени а 6.000 заробени. По поразот Персеј се повлекува во Амфипол, а римската војска ја пустоши Македонија. Персеј со целото семејство и огромно богатство се засолнува на островот Самотраки, каде е заробен. Потоа Македонија е ставена под римски протекторат.

На крајот треба да се каже дека македонската држава е навистина единствена во тогашна Европа, а силна, богата и достоинствена монархија само во времето на Филип II Македонски. Воедно треба да се признае дека светската империја на Александар III Македонски, која се протегала од Скитија до Индија, претставува виртуелна држава но која, парадоксално, станува реално рамниште за многу монархии од Европа, од Азија и од Африка. Треба да се признае, исто така, дека по смртта на Александар Македонски продолжува историски да суштествува македонската држава, но нејзиното реално суштествување е, најблаго речено, драматично, во секој случај – неурамнотежено, насилно, катаклизмично.

Меѓутоа, токму во оваа историска зона се издига светскиот Александров град – Александрија, кое е ново жариште на светската култура, јадро на повеќето хуманистички, па и егзактни науки; во александриската Библиотека се обединува целокупната умствена енергија на Стариот свет, енергија што силно ја обзема културата на новиот светски господар – Рим, и оттаму ги „поплавува“ и Западното и Источното Царство, пробивајќи се во наредните векови на светската историја. Во

ова лежи големата улога на Александровите подвизи, на неговиот митски и историски хероизам, а со оваа улога и Македонија станува енергетски топос на светската историја. Токму врз овој Александров град – Александрија се втиснува „царскиот печат“ на Македонското Царство.

# МАКЕДОНИЈА ЗА ВРЕМЕ НА РИМСКОТО ВЛАДЕЕЊЕ (од 168 г. пр. н.е. – до крајот на III век)

## 1. Територијалната поделба на Македонија

Римското освојување на Македонија (168 г. пр. н.е.) го означило крајот на Македонското Царство. Дефинирањето на новиот статус на Македонија било санкционирано една година подоцна во Амфипол, каде што конзулот Емилиј Павел, во присуство на царот Персеј и на македонската елита, објавил дека „Македонците ќе бидат слободни, во нивен посед ќе бидат градовите и полињата како и дотогаш, ќе ги користат своите закони и обичаи и ќе избираат секоја година свои магистрати“. Притоа, Македонците биле обврзани да му плаќаат „данок на римскиот народ“ и тоа „половината од оној што им го плаќале на царевите“. Ваквата привидно подарена „слобода“ имала формален карактер, бидејќи Македонија истовремено била поделена на четири одделни автономни области (мериди). Првата област, со главен град Амфипол, ги опфаќала областите меѓу реките Стримон и Нест, вклучувајќи ги и областите на исток од Нест до реката Хеброс, додека западно од Стримон влегувала цела Бисалтија, заедно со градот Хераклеја Синтика. Втората област, со седиште во Тесалоника, на исток граничела со Стримон, без Хераклеја Синтика и Бисалтија, додека на запад се протегала до реката Аксиј, вклучувајќи го и регионот источно од реката. Територијата меѓу реките Аксиј на исток и Пенеј на запад, планината Вермиум на север, вклучувајќи ја и Пеонија западно од Аксиј, со градовите Едеса и Бероја, влегувале во третата област, со Пела како главен град. Четвртата област, со седиште во Пелагонија, се граничела со Епир, Илирија, Дарданија, како и со независните области Орестида и

Дасаретија. Мерките на Рим предвидувале забрана на трговија и воспоставување брачни врски помеѓу поделените области, како и прекинување на рудната продукција на злато и на сребро. Исконструираната поделба била насочена кон оневозможување на обединувањето на Македонците и кон спречување на реставрацијата на политичката, воената и економската моќ на Македонија. Најпогубната мерка била присилното одведување во Рим на царот Персеј и неговото семејство, како и на македонската елита, вклучително и на машките деца над 15-годишна возраст. Персеј бил префрлен во заточеништво во Алба, каде што под нејасни околности, меѓу 163 и 161 г. пр. н.е., го завршил својот живот.

### 2. Востанието на Андриск (149–148 г. пр. н.е.)

Новото уредување Македонците го сметале за наметнато, а административната поделба на четири области како мерка што го разорувала македонското ткиво. Тоа најилустративно го предочува *Ливиј*, кој констатирал дека на Македонците „им се гледала Македонија така расчеречена, како животно раскинато на делови, кои заемно си требаат еден со друг“. Тежненијата на Македонците за реставрација на Царството се одразиле низ широката поддршка на лидерството на Андриск, кој се претставувал како син на последниот македонски цар Персеј. Тоа му овозможило на Андриск да биде официјално прогласен во Пела за македонски цар во 149 г. пр. н.е. Под водството на Андриск, за кратко време востанатите Македонци ослободиле поголем дел од територијата на Македонија. Употребувајќи ја тактиката на раздор, Римјаните успеале катастрофално да ги поразат Македонците кај Пидна (148 г. пр. н.е.). Пребегнатиот Андриск бил заробен и ликвидиран, со што пропаднал обидот на Македонците за реставрација на Македонското Царство.

### 3. Македонија – прва римска провинција на Балканот

Ликвидирањето на востанието на Андриск било проследено со укинувањето на сите форми на привидна внатрешна автономија. Со одлука на Сенатот во 148 г. пр. н.е. Македонија била претворена во римска провинција. Воведувањето на директна римска административна управа, со постојан римски намесник со седиште во Тесалоника,

било проследено со распоредување на постојани римски гарнизони. Кон провинцијата Македонија биле приклучени и Илирија и Епир, со што административната територија ја надминувала географската и етничката и се протегала од Јонското Море на запад до реката Нест на исток, нејзината јужна граница била планината Олимп, а северна горниот тек на реката Аксиј. Римските автори, сепак, правеле јасно разграничување меѓу географско-етничката и провинциската граница на Македонија, идентификувајќи ги Македонците како мнозински жители на македонската територија. Воспоставувањето на новата провинциска организација не било проследено со поголеми промени во законите. Меридите и понатаму биле задржани, меѓутоа, тие го изгубиле своето политичко значење. Заедничкиот синедрион, најверојатно, бил трансформиран во македонски коинон (заедница), како своевидно продолжение на стариот коинон од времето на Македонското Царство. Со цел да го адаптира новото муниципално уредување на претходните традиции, Рим дозволил македонските градови да го задржат своето старо уредување. Меѓутоа, тоа не било доволно за да стивнат тенденциите на Македонците за реставрирање на Македонското Царство.

## 4. Новите тенденции на Македонците за реставрирање на државата

Во 142 г. Македонците одново востанале против римската власт, овој пат под лидерството на Александар, кој се повикувал на своето царско потекло како син на Персеј. Иако Македонците успеале да востановат контрола во областа околу реката Нест, навремената интервенција на Рим го лишила востанието од помасовен карактер и тоа било брзо ликвидирано.

Од 141 г. пр. н.е. започнал долгогодишниот период на речиси непрекинати напади на Македонија од страна на среднобалканските племиња Скордисци, Дарданци, Дентелети, Меди и др. За време на еден од таквите судири (112/111 г. пр. н.е.) Македонците повторно се мобилизирале против римската власт. Оваа „македонска војна“ им создавала сериозни проблеми на Римјаните, кои со големи напори ги совладале Македонците во 110 г. пр. н.е.

Мобилизацијата на Македонците била последица и од примената на новата стратегија на Рим, насочена кон искористувањето на геостратегиската позиција на Македонија на Балканскиот Полуостров за

реализирање на експанзионистичките планови кон Дунав и кон Мала Азија. Во тој контекст, Рим ја иницирал изградбата на магистралниот пат Виа Егнатија со цел да ја подобри копнената комуникација, што дополнително го истакнало стратегиското значење на Македонија.

Во 88 г. пр. н.е. Македонците одново го манифестирале отвореното незадоволство од римската власт со кревање оружено востание. Користејќи го вмешувањето на понтскиот владетел Митридат на Балканот, Македонците ослободиле поголем дел од територијата на Македонија, прогласувајќи го за свој цар Еуфан. Римјаните со големи тешкотии ги совладале побунетите Македонци, чијашто тенденција била да се реставрира „Царството на Македонците". Тоа било последното изворно регистрирано востание на Македонците за ослободување од римската власт.

Тенденцијата за обединување и обновување на Царството била присутна и во наредниот период, но со изменети методи, што било резултат и на промената во римската политика спрема Македонците. За тоа особено се залагал *Цицерон*, кој сметал дека само чесниот однос спрема Македонците можел да ги осигура интересите на римскиот народ.

## 5. Македонија – прва христијанска земја во Европа

Кога во 49 г. од н.е. апостолот Павле ја започнал мисијата за пренесување на христијанското учење во Европа, првата земја што ја посетил била Македонија. Во *Библијата* е посведочено дека Павле ја избрал Македонија заради видението во кое Македонците го повикувале да дојде во нивната земја за да им помогне. Тој и неговите придружници веднаш се упатиле кон Македонија за да му го проповедаат „евангелието на тамошниот народ". Кон крајот на 49 г. Павле пристигнал во македонскиот град Филипи, каде ја одржал и првата христијанска проповед на европска почва. *Климент Александриски* истакнува дека со тоа Павле „станал пренесувач на божествениот глас при обраќањето на Македонците", основач на првата христијанска заедница во Македонија и воопшто во Европа. По разоткривањето на мисијата, Павле бил принуден да го продолжи мисионерското патување кон Тесалоника. Христијанската мисија на Павле наишла на широк прием кај граѓаните, кои „во големи маки со радост" го примиле христијанството. По принудното напуштање на Тесалоника, поради протестот на Евреите, Павле и

неговите придружници ја продолжиле христијанската мисија во Бероја. Во тамошната еврејска синагога Павле продолжил да го проповеда христијанството, но наскоро бил принуден да ја прекине апостолската мисија поради протестот на граѓаните, поттикнат од Евреите од Тесалоника. Иако оневозможен во целост да ја оствари апостолската мисија во Македонија, Павле ги поставил зачетоците на христијанското организирање во Македонија, а со тоа и во Европа. На тоа упатуваат и посланијата на Павле до црквите во Филипи и во Тесалоника, како и неговото повторно присуство во Македонија (56 и 57 г.).

Меѓу продолжувачите на делото на апостол Павле во Македонија биле неговите придружници Јасон, Аристарх и Секунд, кои подоцна биле прогласени за светци. Македонецот Аристарх, според запишаната црковна традиција, бил првиот епископ на Тесалоника што маченички настрадал за време на императорот Нерон. Прифаќањето на христијанството од Македонците, сепак, се одвивало низ постепен процес, во исто време со широкото почитување на паганските божества.

## 6. Македонија во периодот на Римските граѓански војни (49–31 г. пр. н.е. )

Од 49 г. пр. н.е. Македонија се нашла во средиштето на Првата римска граѓанска војна, која избувнала по распадот на сојузот помеѓу Цезар и Помпеј. По бегството од Рим, Помпеј пристигнал во Македонија во зимата 49 г. пред н.е., концентрирајќи го своето политичко седиште во Тесалоника, каде што бил трансфериран речиси целиот состав на Римскиот сенат. Немоќни за сопствено воено-политичко организирање, Македонците активно се вклучиле во војската на Помпеј, заедно со повеќе народи и племиња. Стратешката мотивација на Помпеј, за што подоцна бил обвинет во Сенатот, била „да создаде сопствено царство во Македонија“, што упатува на обезбедената силна поддршка од Македонците. Во решавачкиот судир со Цезар кај Фарсала во Тесалија (48 г. пр. н.е.), војската на Помпеј била целосно разбиена. Преземајќи ја управата на Македонија, Цезар се вмешал и во династичкиот судир на македонската династија Птолемеиди, промовирајќи ја Клеопатра VII за нова египетска царица.

По убиството на Цезар (март 44 г. пр. н.е.) Македонија повторно се нашла во фокусот на интересот на римската политичка елита. По напуштањето на Италија, заговорниците Марк Јуниј Брут и Гај Касиј

Лонгин се насочиле кон богатите провинции Македонија и Сирија. Пристигнувањето на Брут во Македонија (кон крајот на 44 г. пр. н.е.) резултирало со брзо обезбедување на поддршката од Македонците, од кои „формирал две легии, кои ги обучувал за војна на римски начин". *Дион* проценува дека активното учество на Македонците во војската на Брут било мотивирано од добивањето „корист за нивната земја", што ги илустрира нивните амбициозни очекувања од исходот на граѓанската војна. Меѓутоа, Брут направил стратешка грешка по заминувањето во Сирија, со намера да ги здружи војските со Касиј. Тоа на сојузниците Антониј, Октавијан и Лепид им овозможило да ја преземат контролата над Македонија. Во двете последователни битки кај градот Филипи (есента, 42 г. пр. н.е.) Касиј и Брут биле поразени, по што извршиле самоубиство. Македонците и овој пат не ги оствариле планираните цели, иако во завршниот период од граѓанската војна ги поддржувале Антониј и Октавијан, што во извесна мера го одредил и нејзиниот краен исход. Сепак, Тесалоника бил промовиран во слободен град (*civitates liberae*), што дополнително ја истакнало неговата позиција како водечки македонски град. Воедно Римјаните започнале да спроведуваат организирана колонизаторска политика во Македонија, концентрирана во градовите Касандреја, Дион, Филипи, Пела и Скупи.

Преку женидбата со египетската царица Клеопатра VII (37 г. пр. н.е.), која била единствениот претставник на македонската династија Птолемеиди, Антониј ги навестил своите империјалистички планови, кои ја вклучувале и Македонија. Амбициите на Антониј и неговиот сојуз со Клеопатра предизвикале категоричен воен одговор на Октавијан, кој резултирал со крупна победа во клучната поморска битка кај Акциј (31 г. пр. н.е.). Тоа му овозможило на Октавијан мошне брзо да воспостави власт во Македонија и на Балканот. По пресметката со Антониј и со Клеопатра VII, кои си го одзеле животот, Октавијан го освоил и Египет (30 г. пр. н.е.), а со тоа ѝ ставил крај на последната македонска династија Птолемеиди.

## 7. Македонија во периодот на Pax romana

По 31 г. пред н.е. во Римската Империја настапил период на т.н. Римски мир (*Pax romana*). Фаворизирањето на македонскиот коинон од страна на Октавијан Август придонесувало за постепено смирување на сепаратистичките тенденции на Македонците. Политиката на Рим

да се создава претстава за слободно политичко изразување придонесувала за постепено интегрирање на Македонците во римската заедница, што било проследено со зачувување на етничкиот идентитет и традиции. Тоа мошне илустративно го покажува честа што му ја укажале солуњаните на провинцискиот управник Калпурниј Пизон-Понтифекс со дозволата да ја носи македонската капа *каусија* од времето на Александар затоа што го одбранил градот од Тракијците (11 г. пр. н.е.). Од I век од н.е. единството на Македонците, меѓу другото, било симболизирано и преку главниот македонски град Тесалоника, кој го стекнал епитетот „Мајка на цела Македонија“. На одржувањето на компактноста на Македонците влијаела и тенденцијата на императорските династии во Рим од II и од III век за имитирање на Александар (*immitatio Alexandri*), која се одразила на нивниот силен интерес за Македонија. Императорот Хадријан (117–138) лично ја посетил Македонија (132 г.) и престојувал во градот Пела. Почитувањето на Александар Македонски посебно дошло до израз кај династијата Севери (193–235). Императорот Марк Антониј Каракала (211–217) поставувал Македонци на високи функции само поради нивното етничко потекло. Тој формирал шеснаесетилјадна фаланга, „составена исклучиво од Македонци“, која ја нарекол „Александрова фаланга“. Истоветна тенденција споделувал и императорот Александар Север (222–235), кој во Македонија формирал „фаланга од 3.000 луѓе, на која ѝ наредил да се нарекуваат фалангарии“. Ваквата римска политика кореспондирала со одржувањето на колективната меморија кај Македонците за нивните цареви Филип и за Александар, што претставувало значаен сегмент во зачувувањето на етничката посебност и културните традиции во периодот на римското владеење.

# МАКЕДОНИЈА ПОМЕЃУ ИСТОКОТ И ЗАПАДОТ (IV–V век)

## 1. Македонија во периодот на тетрархијата

Периодот на *Pax romana* бил нарушен во средината на III век кога Готите, за кратко време, се наметнале како сериозна опасност, од чиишто напади директно била засегната и територијата на Македонија. Неколкудецениската управна и економска криза што настапила во Римската Империја била надмината за време на императорот Диоклецијан (284–305). Неговата иновација со воведувањето на тетрахриското уредување ја истакнала позицијата на цезарот и наследник Максимијан Галериј (293–311), кому му била доверена во владение провинцијата Македонија, инкорпорирана во новоформираната диоцеза Мизија. Тенденцијата на Галериј за поистоветување со Александар Македонски и за придавање тежишна улога на Македонија во амбициозните империјалистички планови била манифестирана низ изборот на Тесалоника за негово главно седиште (298 г.). Со одлука на Галериј, во почетните години од IV век, биле формирани новите провинции Тесалија и Нов Епир, чиешто издвојување од провинцијата Македонија било следено со реоформување на историските граници на Македонија. Меѓутоа, амбицијата на Галериј го довела во директна конфронтација со другите владетели, со што Римската Империја се претворила во арена на жестоки судири. Во екот на воените пресметки, кои довеле до распад на тетрархијата, Галериј ненадејно заболел и починал (311 г.). Непосредно пред смртта, Галериј го објавил едиктот за толеранција спрема христијаните, со што бил навестен почетокот на спроведувањето на новата идеолошка политика во Империјата, во која Македонија добила централна позиција на Балканот.

## 2. Македонија за време на Константин I (306–337) и неговите наследници

Во воените пресметки помеѓу тетрархиските владетели, како неприкосновени лидери на Западот и Истокот се наметнале Константин I (306–337) и Лициниј (308–324). Во текот на 317 г. Константин успеал да ја наметне власта на поголемиот дел од Балканот, вклучително и во Македонија. Концентрацијата на политичката и воената власт во новото седиште Тесалоника, како и примената на толерантната религиска политика, заснована на Миланскиот едикт од 313 г., му обезбедиле на Константин I брзо да ги консолидира позициите во Македонија. Црковните автори го акцентираат фактот дека Македонците, како и другите народи, можеле слободно да ја почитуваат својата вера, благодарение на Константин I.

Издигнувањето на Константин како неспорен владетел во Империјата, по супериорната победа над Лициниј (324 г.), било проследено со заокружувањето на административните и религиските реформи. Тоа директно се одразило врз издигнувањето на административниот статус на Македонија и нејзиното промовирање во диоцеза во 325 г. Зголемениот политички статус на Македонија бил проследен и со нејзиното растечко значење во религиската политика, манифестирано преку престижната позиција на македонските епископски центри при утврдувањето на догматското дефинирање на христијанството на Вселенскиот собор во Никеја (325 г.).

Со тенденција да го обезбеди единството во сложениот регион на Балканот, Константин I, непосредно пред смртта, ја инкорпорирал Македонија како диоцеза во рамките на новоформираната централна префектура Италија–Илирик–Африка. Меѓутоа, мошне брзо и со сета жестина се пројавила неодржливоста на единството на Римската Империја во династичкиот судир помеѓу синовите на Константин, кои ги спротивставиле различните политички и идеолошки концепции на Западот и Истокот. Ваквите тенденции посебно се рефлектирале врз Македонија која, влегувајќи во политичко-идеолошката орбита на Западот, се нашла на самата граница на новите сфери на влијание. Цврсто застанувајќи зад Никејската догма и зад позициите на Западната црква, Македонија не отстапувала од црковната определба ниту во периодот на доминацијата на аријанството за време на самостојното владеење на императорот Констанциј II (337–361), ниту при краткотрајниот обид на императорот Јулијан (361–363) да го реставри-

ра паганството. По краткотрајното владеење на императорот Јовијан (363–364), одбележано со реставрирањето на позициите на христијанството, од 364 г. Македонија повторно влегла во политичката сфера на западните императори.

### 3. Теодосиј I (379–395) и Македонија

Инфилтрирањето на Готите во Тракија, по крупната победа против источниот император Валенс кај Адријанопол (378 г.), значително ја променило констелацијата на Балканот. Во функција на поефективно менаџирање на готскиот проблем, западниот император Грацијан (367–383) за нов источен император го назначил Теодосиј I (379–395). За таа цел, покрај источниот дел од Империјата, на Теодосиј привремено му била доверена и формалната воено-административна одговорност за целата префектура Илирик. Својата воено-политичка и идеолошка активност од самиот почеток Теодосиј ја фокусирал врз Македонија, промовирајќи го Тесалоника во привремено императорско седиште (379 г.). Истовремено во Тесалоника било трансферирано и седиштето на префектурата Илирик од Сирмиум.

По првичниот успех во воениот ангажман против Готите во Македонија, пролетта 380 г., Теодосиј претрпел понижувачки пораз. Есента истата година заболениот император во Тесалоника лично бил покрстен од епископот Ахолиј. Ваквиот чин бил комплементарен со Теодосиевиот едикт публикуван во Тесалоника (февруари 380 г.), што претставувало промоција на доминацијата на Никејската догма во Империјата. По повлекувањето на Теодосиј во Константинопол (ноември 380 г.), одговорноста во разрешувањето на готската криза во Македонија и во администрирањето со префектурата Илирик ја презел западниот император, во согласност со претходниот договор.

Дејноста на Теодосиј се одразила низ растечкото значење на Македонија за империјалните и црковните интереси за Западот и Истокот. Тоа се потврдило во 387 г., кога новиот западен император Валентинијан II, по бегството од Италија поради узурпаторот Максим, го востановил императорското седиште во Тесалоника. Тоа било проследено со трансферирање на седиштето на префектурата Илирик од Милано во Тесалоника. Воено-политичкиот сојуз помеѓу Теодосиј и Валентинијан II, склучен во Тесалоника, летото 387 г., резултирал со санкционирање на перманентниот трансфер на префектурата Илирик во политичките

граници на источната империја. Преземањето на политичката одговорност за префектурата Илирик директно се одразило низ административната поделба на Македонија на две провинции – *Македонија Прима*, со седиште во Тесалоника, и *Македонија Салутарис*, со седиште во Стоби, што со одлука на Теодосиј била ефектуирана во 388 г.

Инволвирањето во средувањето на работите на Западот на Теодосиј му обезбедило доминатна позиција во Империјата. Меѓутоа, несредената воена ситуација во Македонија, како и крупното востание што избило во Тесалоника (390 г.), го оневозможиле да го ефектуира договореното формално издвојување на префектурата Илирик од Италија. Крвавиот масакр врз солуњаните на кој Теодосиј се решил во април 390 г., што резултирало со 7.000 жртви, го довел императорот до директна конфронтација со миланскиот епископ Амброзиј, кој застанал во одбрана на интересите на Западната црква во Македонија. Новонастанатата состојба го навела Теодосиј да прифати помирлив однос со Западната црква, како и да пристапи кон решителни акции за разрешување на готскиот проблем на Балканот. Успешната воена кампања против Готите во Македонија му овозможила на Теодосиј и формално да го промовира Илирик во самостојна и перманентна префектура (392 г.) со седиште во Тесалоника. Меѓутоа, предвремената смрт на Теодосиј (395 г.) резултирала со дефинитивна поделба на Империјата на Источна (Византија) и Западна Римска Империја, која била ефектуирана со распределбата на власта помеѓу малолетните синови Хонориј и Аркадиј. Недефинираното политичко-идеолошко разграничување помеѓу двете империи го предодредило жестокиот судир за политичка и црковна доминација, кој се концентрирал на Балканот, посебно во Македонија.

## 4. Македонија помеѓу Византија и Западната Римска Империја

Прашањето околу управата над Источен Илирик предизвикало отворена воена конфронтација помеѓу двете империи. Со директното инволвирање на Готите предводени од Аларих, византискиот двор успеал да ја обезбеди контролата во оспорениот дел од Балканот. Поттикнувајќи го походот на Аларих во Италија (401 г.), Византија умешно се ослободила од готското присуство. Истата година византискиот двор ја укинал провинцијата Македонија Салутарис, воспоставувајќи единствена провинција Македонија. Насочувањето на Готите кон Италија и

освојувањето на Рим (410 г.) го означиле релативно мирниот период за Византија. Во такви услови, претходната воено-политичка конфронтација помеѓу Византија и Западната Римска Империја била заменета со засилениот судир за религиска супремација на Балканот. Исходот бил детерминиран од актот на папата Инокентиј I од 412 г. со кој Тесалоника бил промовиран во Папски викаријат, со широка јурисдикција на просторот на Балканот. Тоа дополнително ја истакнало позицијата на Тесалоника, кој претставувал политички центар на Византија на Балканот и црковно средиште на Рим во регионот. Македонија во овој период забележала и силен економски развој, што се одразило и на подемот на градовите Тесалоника, Филипи, Амфипол, Стоби, Хераклеја Линкестиска, Баргала, Лихнид, Скупи, Едеса, Сервија, Бероја, кои имале и статус на епископски центри. Големите фортификации, базилики, вили, јавни и приватни градби, илустрираат развиен и богат градски живот во македонските градови во овој период.

Македонија повторно се нашла во фокусот на настаните кога новиот византиски император Теодосиј II (408–450) директно се инволвирал во династичките промени во Западната Римска Империја. Обезбеденото инкорпорирање на Западен Илирик, како и мотивацијата на Теодосиј II за воспоставување црковно влијание на Балканот како противтежа на Римскиот викаријат во Тесалоника, биле причина за трансферирањето на седиштето на префектурата од Тесалоника во Сирмиум (Сремска Митровица) во 437/8 г. Меѓутоа, налетот на Хуните на Балканот ја оневозможил реализацијата на плановите на Византија, бидејќи седиштето на префектурата Илирик повторно било вратено во Тесалоника (440/1 г.) по бегството на префектот од Сирмиум. Пробивот на Хуните на Балканот го принудил византискиот двор да иницира нови админстративни промени во текот на 448 г. со кои провинцијата Македонија била поделена на Македонија Прима и Македонија Секунда. Интегрален дел од новата политика на Византија на Балканот била и иницијативата за креирање нов култ на св. Димитрија во Тесалоника во средината на V век. Тоа се реализирало преку креирањето нова легенда за св. Димитрија во Тесалоника, која претставувала модификација на претходната Сирмиумска легенда за св. Димитрија со интегрирање на религиските традиции на античките Македонци во Тесалоника. Замената на претходното паганско божество Кабири со новиот христијански херој била прифатлива за Македонците во периодот на глобалната религиска транзиција, како

начин за изразување на античките традиции и идентитет. Новата византиска црковна политика била институционализирана со изградбата на црквата Св. Димитрија во средината на V век, а тоа се одразило на постепеното слабеење на влијанието на Римскиот викаријат во Тесалоника.

По ослободувањето од хунската опасност со смртта на Атила (453 г.), Македонија наскоро била соочена со нови напади, овој пат од Источните Готи. Особено сериозни биле походите на Готите во Македонија во текот на 473/4 и 478/9 г., кога биле разурнати градовите Стоби и Хераклеја Линкестис, што било проследено и со избувнување на антивизантиски востанија во Тесалоника. Дипломатските напори на Византија, сепак, резултирале со спречување на утврдувањето на Готите во просторот на Македонија, кои се насочиле кон Италија во 488 г.

Во периодот на готските напади во Македонија посебно дошла до израз улогата на црковната елита, која ја презела политичката репрезентација на граѓаните во македонските градови. Веројатните ветени привилегии од Византија повлијаеле за откажување на лојалноста кон Рим од страна на македонските епископи за време на шизмата помеѓу западните и источните цркви во периодот 484–518 г. Привременото престанување на функционирањето на Римскиот викаријат во Тесалоника претставувало директна последица на промената во црковната политика на македонската црковна елита. Судирот за поделба на сферите на влијание помеѓу Византија и Западната Римска Империја, фокусиран на Балканот, евидентно се рефлектирал низ зголемениот политички и црковен статус на Македонија.

# МАКЕДОНИЈА И СЛОВЕНИТЕ
# (од средината на VI – до средината на IX век)

## 1. Појавата на Словените на историската сцена

Мноштвото традиционални теории за потеклото на Словените ги идентификуваат првобитните словенски населби зад Карпатите, претежно во областите околу мочуриштата на реката Припет. Определувањето на т.н. „прататковина“ на Словените, далеку зад реката Дунав, генерално се темели на интерпретацијата на сведоштвото на *Јорданес* во контекст на потврдување на старото потекло на Словените и на Антите преку нивното поистоветување со Венетите. Поврзувањето на *Јорданесовата* употреба на терминот Венети, содржан и во делата на *Плиниј Стариот*, *Тацит* и *Птоломеј*, создало предуслови во традиционалната историографија историјата на Словените директно да се поврзе со историјата на старите Венети, лоцирани на просторот помеѓу Балтичкото Море, Карпатите и реката Висла. Меѓутоа, појавата на новите историско-археолошки студии за Словените (Ф. Курта, В. Пол, Б. Бардфорд) го иницира трендот на напуштање на досегашните теории за нивната „прататковина“, за античкото потекло на Словените и за нивната миграција. Критичката анализа на Јорданесовата *Гетика* упатува на забележливата тенденција на *Јорданес* да користи постари извори при интерпретацијата на потеклото на Словените и за нивно сместување во конкретен историски и географски контекст. Компарацијата со другите сведоштва за Словените, засновани и на личната перцепција и искуство на *Прокопиј Кесариски*, ја наметнуваат потребата од напуштање на традиционалното историографско поимање за Словените. Оттаму, конкретното дефинирање на релеватната појава на Словените на историската сцена хронолошки треба да се помести во почетокот на VI век. Отсуството на археолошка потврда за некаква депопу-

лација во наводната првобитна татковина на Словените и непостоењето на археолошки артефакти кои би упатиле на поврзаноста, како и на некоја постара култура од онаа формирана на долниот тек на реката Дунав во VI век, дополнително ја аргументираат потребата за напуштање на миграциската теорија. Експлицитни изворни сведоштва, кои упатуваат на растечкиот проблем со новите непријатели, идентификувани со името Словени (Склавени), постојат дури од времето на императорот Јустинијан I (527–565), но во нив тие се лоцираат во областите северно од реката Дунав, а не зад Карпатите.

## 2. Македонија во политичко-религиската концепција на Јустинијан I

Кон почетокот на VI век во Македонија и во другите балкански провинции на Византија настапиле значителни промени во социо-економската и политичката структура. Тоа е период кога дошло до економско слабеење на помалите и средните градови. Процесот на дезурбанизација ја опфатил и Македонија, при што бројот на градовите од околу сто бил намален на четириесетина. Напоредно со нив опаѓале и руралните населби, што довело до забележително намалување на руралната популација. Сето тоа повлијаело и на слабеењето на економската инфраструктура во Балканскиот Полуостров. Тесалоника бил еден од ретките градови што го избегнале процесот на рурализација. Во такви услови, Византија континуирано се соочувала со напади од варварските племиња, а линија на раздвојување била реката Дунав. Во првите децении од VI век опасноста за Византија најповеќе се заканувала од „Хуните“ или од „Гетите“, со кои византиските автори генерално ги идентификувале номадските коњаници. Нивните напади главно биле концентрирани во Источен Балкан, иако во текот на 517 г. и Македонија била опфатена од опсежниот напад на „гетската“ коњица. Овој поход коинцидирал и со катастрофалниот земјотрес што го разурнал градот Скупи (Скопје). *Прокопиј Кесариски* во 518 г. го регистрирал и првиот напад на Антите кои „живееле близу до Словените“. Меѓу варварите што се идентификувани како опасност за Балканот се споменуват уште и Бугарите и Кутригурите.

Со стапувањето на Јустинијан I на византискиот трон (527 г.) настапил процес на реконфигурација на политичко-идеолошката стратегија на Византија, што било проследено со коренито редефинирање на

безбедносниот систем на Балканот. Тоа се манифестирало и низ офанзивната византиска воена стратегија, која почнала да се реализира од третата деценија на VI век, а била фокусирана кон утврдувањето на одбраната на дунавската граница. Интегрален дел на Јустинијановата концепција било и издигнувањето на статусот на неговото родно место Таурисиум (Таор), лоцирано во околината на Скопје. Во негова непосредна близина Јустинијан подигнал „величествен град“, кој во 535 г. бил промовиран во архиепископија, именувана Јустинијана Прима. Далекусежните планови на Јустинијан биле фокусирани кон претворањето на Јустинијана Прима во политички и црковен центар на Балканот, како противтежа на римското влијание преку Викаријатот во Тесалоника. Јустинијан му доверил широки овластувања на архиепископот на Јустинијана Прима, такви што ја надминувале црковната компетенција и ја засегнувале цивилната и воената сфера. Оваа административно-црковна иновација, несомнено, била комплементарна со Јустинијановите планови за преуредување на префектурата Илирик, преку трансферот на нејзиното седиште од Тесалоника во Јустинијана Прима. Тоа коинцидирало и со новата административна реорганизација, спроведена во периодот 535–545 г., со која провинциите Македонија Прима и Македонија Секунда биле обединети во единствена провинција Македонија. Меѓутоа, Јустинијановата намера за префрлање на префекторијалното седиште од Тесалоника во Јустинијана Прима останала без практична реализација. Јустинијан бил принуден да ја признае доминацијата на Римската црква во Јустинијана Прима (545 г.), но сепак продолжил да ја третира Архиепископијата согласно со стратегиската визија за религиска реунификација и за поефикасно управување со балканскиот регион.

Јустинијановите интенции кореспондирале со првите самостојни напади на Словените во 40-тите години од VI век, кога тие за првпат се наложиле како посериозна опасност за Византија. Наскоро следел и првиот поорганизиран поход на Словените (550 г.), со директна цел за освојување на градот Тесалоника. Меѓутоа, појавата на крупна византиска војска, предводена од прославениот командант Герман, влијаела врз пренасочувањето на походот на Словените кон Далмација. Зимата 550/551 г. Словените ја поминале во Далмација, „како на своја земја“, што претставува првиот изворно евидентиран случај на презимување на Словените на византиска територија. Сепак, тоа не ја имплицира тенденцијата за перманентно населување на Словените. На тоа влијаело и комплетирањето на новиот безбедносен систем на Балканот, во

средината на 50-тите години од VI век, преку имплементацијата на импресивната фортификациска дејност на Јустинијан. Ваквиот одбранбен концепт на Јустинијан се покажал како мошне ефикасен, бидејќи од 552 до 577 г. не бил регистриран ниту еден самостоен напад на Словените. Единствено се забележани нападите на Кутригурите (558/559 и 568 г.), но тие немале капацитет за нарушување на утврдената воено-стратегиска позиција на Византија.

## 3. Првите напади на Словените во Македонија и опсадите на Тесалоника

Појавата на Аварите и обезбедената доминација во Панонската Низина во 60-тите години на VI век имале суштинска рефлексија на констелацијата на Балканот. Охрабрени и поттикнати од успесите на Аварите, Словените презеле нов поход во 578 г., пробивајќи се од Дунав, преку Тракија, до Елада. *Јован Ефески* го евидентирал новиот напад на „проклетиот народ на Словените“, кои од 581 г. експресно ги поминале цела Елада, областа на Тесалоника и цела Тракија, потчинувајќи многу градови и тврдини, заседнувајќи на земјата „како на своја, без страв како господари“. Континуираниот четиригодишен поход на Словените (581–584), регистриран од *Јован Ефески*, коинцидира со првиот словенски напад на градот Тесалоника, евидентиран во *Чудата на св. Димитрија* од архиепископот *Јован*. Како очевидец на настаните, архиепископот *Јован* известува за ненадејниот напад на Тесалоника, извршен од 5.000 избрани и искусни словенски војници (584 г.). Независно од неуспешниот исход на нападот, самото негово организирање укажува на сериозните планови на Словените за нивно утврдување во просторот на Македонија и пошироко на Балканот. Иако изворите експлицитно не соопштуваат, не е исклучено од овој период да биле преземени и првите обиди за перманентно населување на групи Словени во одредени региони на Балканот, вклучително и во Македонија. Ваквите населувања, сепак, биле стихијни, без плански карактер и имале ограничен територијален опсег. По 584 г., најголем дел од Словените се вратиле во домовите зад Дунав, триумфално носејќи го со себе стекнатиот богат плен.

Во текот на 586 г. Македонија одново била загрозена од Словените кои, овој пат здружено со Аварите, походот преку Дунав го насочиле директно кон Тесалоника. Архиепископ *Јован* од Тесалоника во првата

збирка на *Чудата на св. Димитрија* идентификува стоилјадна словенско-аварска војска, која ја опсадила Тесалоника. Заслугата за одбивањето на седумдневната опсада од море и од копно, што се одвивала во септември 586 г., архиепископот *Јован* директно ја припишал на „храброста на Македонците“, поттикната од св. Димитрија. Отсуството на префектот на Илирик во Тесалоника имплицира дека одбраната се должела на самоорганизирањето на граѓаните, најверојатно под раководство на архиепископот. Ваквата состојба ја илустрира континуираната закана за градот, манифестирана и со фактот што солуњаните можеле од далечина да распознаат „одредени звуци од варварската бука“. Областите околу Тесалоника, како и други делови од Македонија, несомнено биле изложени на грабежи од Аварите и од Словените при нивното повлекување кон Дунав. Археолошките наоди упатуваат на прекин на животот во одделни македонски градови кон крајот на VI век и во почетокот на VII век. Папата *Григориј I* во своите писма ја илустрира несигурната состојба во Македонија и во Илирик, манифестирана и преку бегството на епископите од нивните седишта.

### 4. Населувањето на Словените во Македонија и обидите за нивно политичко обединување

Византиската офанзивна кампања на Дунав во 90-тите години на VI век резултуирала со краткотрајно отсуство на словенски напади на Балканот. По смртта на императорот Маврикиј (602 г.), настапил целосен колапс на дунавската граница. Нападите на Словените биле обновени во текот на првите години од владеењето на императорот Ираклиј (610–641), со таа разлика што тие овој пат биле мотивирани од планското и перменентно населување на освоените територии. Анонимниот автор на II збирка на *Чудата на св. Димитрија* во 515/6 г. го регистрира новиот напад на Словените врз градот Тесалоника. Тој за првпат поименично идентификува одделни групи Словени – *Драговити, Сагудати, Велегезити, Вајунити* и *Берзити*, кои веќе биле населени во Македонија и пошироката околина на Тесалоника. Обединувањето на овие словенски племиња во сојуз предводен од кнезот Хацон за да се освои Тесалоника ја илустрира тенденцијата за нивно здружено воено-политичко организирање. Сепак, ѕидините на градот и овој пат останале несовладливи за Словените, а граѓаните успеале да го заробат и да го ликвидираат кнезот Хацон. Анонимниот автор на *Чудата* ја

разоткрива и епизодата во која видни личности на градот го сокривале Хацон од граѓаните. Овој сегмент ги илустрира рано воспоставената комуникација и интеракција помеѓу солуњаните и Словените од околината на градот, чии носители биле елитите од двете страни. Неуспешниот исход на нападот упатува на отсуството на соодветна стратегија за преземање на Тесалоника, но и на претпоставеното лабаво единство помеѓу словенските субјекти. Тоа било причина и за неуспехот на првиот обид за перманентно политичко обединување на Словените во просторот на Македонија, чијшто главен мотив бил преземањето на Тесалоника.

Во втората збирка на *Чудата на св. Димитрија* за првпат се споменува и интенцијата на Словените по освојувањето на Тесалоника да се „населат во градот, носејќи ги со себе и семејствата“. Ваквата констатација на анонимниот автор, кој воедно ги идентификува напаѓачите како „наши соседи Словени“, имплицира дека низ изминатите години групи на Словени постепено се утврдиле на поголемиот дел од територијата на Македонија, концентрирајќи ги своите населби во пошироката околина на Тесалоника. Населените словенски територии во Македонија, покрај со поединечните племенски имиња, во византиските извори биле идентификувани со општото име „склавинии“. *Исидор од Севилја* констатира дека во овој период „Словените ја одзеле Грција“ од Византија, што упатува на општата загрозеност на византиските позиции на Балканот.

Новиот напад на Словените на Тесалоника следел во 618 г., по претходно обезбедената логистичка поддршка од Аварите. Силниот отпор на солуњаните, обезбедените залихи на жито и храна, како и протокот од море, биле пресудни фактори што го предодредиле неуспехот на оваа краткотрајна словенско-аварска опсада на Тесалоника. Во 30-тите години од VII век Словените презеле уште еден неуспешен обид да се пробијат во Тесалоника, користејќи го земјотресот што го погодил градот. Анонимниот автор на *Чудата на св. Димитрија* регистрира уште еден важен момент, укажувајќи дека „оние од споменатите Словени, коишто беа близу до нас, ги обзнануваа со песни чудата, кои се извршија од спасителот на градот и победоносецот“. Тој појаснува дека во тоа време „речиси секоја година градот се собираше спокојно во храмот спасител на душите на својот покровител, откако ги спомнуваше со химни тие неискажани чуда, со радост обзнанувани и од варварите“. Ваквите сведоштва посочуваат дека култот на св. Димитрија во Тесалоника започнал да продира меѓу Словените во

околината на градот уште во текот на 30-тите години од VII век. Култот, всушност, претставувал првобитна етапа во процесот на христијанизација на македонските Словени, одигрувајќи важна улога во интеракцијата помеѓу солуњаните и Словените.

Тенденцијата за политичка и воена мобилизација на македонските Словени за освојување на Тесалоника во текот на 70-тите години од VII век со сета сериозност се манифестирала со формирањето на новиот воено-политички сојуз, предводен од „кралот“ (rex) на *склавинијата* на *Ринхините*, Пребонд. Во сојузот, покрај *Ринхините*, учествувале и *Стримонците* (Струмјаните), кон кои се приклучиле и *Сагудатите* и *Драговитите*. Овој пат Словените многу поподготвено пристапиле кон планирањето на нападот врз Тесалоника, што го илустрира значително повисокото ниво на политичка организираност во и помеѓу самите склавинии. Тоа го алармирало солунскиот префект, кој со измама го заробил Пребонд при неговиот престој во Тесалоника. Претходното слободно движење на Пребонд во Тесалоника потврдува дека во изминатиот период била воспоставена мирна коегзистенција и интеракција помеѓу елитите во Тесалоника и во склавиниите. Потврда за тоа е петицијата од претставниците на словенските и од солунските водечки луѓе до императорот Константин IV (668–685) за ослободување на Пребонд. Прифатените директни преговори помеѓу императорот и словенските лидери воедно ја илустрираат сериозноста со која византискиот двор му пристапувал на политичкото организирање на Словените во Македонија. Тоа го потврдува и општиот аларм во Византија, настанат по двете последователни бегства на Пребонд од заточеништво, по што следела и неговата ликвидација. Ваквата постапка на Византија го предизвикала гневот на сојузените склавинии, кои на 25 јули 677 г. извршиле опсежен напад на Тесалоника од море и од копно. Овој пат Словените биле воено-стратегиски многу поподготвени, располагајќи и со сопствено направени опсадни справи. Меѓутоа, пројавеното нeединство во самиот сојуз, манифестирано и со повлекувањето на Струмјаните непосредно пред нападот, како и обезбедените испораки на жито од Велегезитите во Тесалија, се одразило на неуспехот и на овој последен, изворно регистриран, обид на Словените за освојување на Тесалоника.

Силната мобилизација на македонските Словени и политичките цели изразени преку сојузувањето за освојување на Тесалоника, со евидентна тенденција за оформување единствен политички и државен субјект во Македонија, ја навеле Византија на неодложна воена интервенција. Успешната кампања на византискиот император Константин

IV против *склавиниите* во јужна Македонија (678 г.) резултирала со стабилизирање на контролата на Византија над стратегиски важната патна комуникација Виа Егнатија. Индикатор за тоа е присуството на солунскиот архиепископ, заедно со епископите на Стоби, Едеса, Амфипол и Филипи на Шестиот вселенски собир во Константинопол (680/681 г.).

Византија во исто време се соочила со нова опасност од Бугарите кои, преминувајќи го Дунав, навлегле и се утврдиле во просторот на Тракија. Формирањето на новата бугарска држава, која Византија била принудена да ја признае во 681 г., значително ја променило констелацијата на Балканот. Тоа ја принудило Византија на уште позасилен ангажман во утврдувањето на позициите во Македонија што, пак, ја усложнувало реализацијата на тенденциите да се оформи единствен независен политички субјект на македонската територија. Во текот на 680 г. следел и краткотрајниот упад во Македонија од групата предводена од Бугаринот Кувер, нарекувана *Сермесијани*, која ја отфрлила подреденоста на Аварите и навлегла до „Керамиското поле“ (веројатно во Пелагонија). Доделувањето титули на Кувер и на неговиот соработник Мавро, како и помошта во храна од Драговитите по барање на императорот, ја рефлектира тенденцијата на византискиот двор, преку различни механизми, да се справи со проблемот во Македонија. Амбицијата на Кувер и на Мавро за преземање на градот Тесалоника, која не се реализирала поради византиската интервенција, ја покажала ризичноста на стратегијата што Византија била приморана да ја применува во немоќ за реставрирање на власта во Македонија. Во секој случај, македонските склавинии го задржале своето политичко организирање, еден дел од нив како независни, а друг дел со формален суверенитет на Византија.

Новиот византиски император Јустинијан II (685–695; 705–711) во текот на 687/688 г. директно го насочил походот кон Македонија, кој резултирал со пробив до самиот град Тесалоника. Кампањата завршила со трансферирање на околу 30.000 заробени Словени во Мала Азија. Намалувањето на бројноста на Словените во регионот источно од Тесалоника овозможило извесна стабилизација на позициите на Византија во овој дел од Македонија. Стратегиското значење на овој регион се потврдило во текот на 688/689 г., кога Јустинијан II наредил да се утврдат планинските приоди и клисури по должината на реката Стримон (Струма). *Константин Порфирогенит*, кој ја регистрира ваквата мерка на Јустинијан II, посочува дека „наместо Македонци“, во планините на Струма и околу приодите на клисурите биле населени

„Скити", најверојатно Словени. Византија, евидентно, тргнувала од намерата да воспостави цврста контрола во Македонија, по должината на реката Струма, која била третирана како своевидна „црвена линија" со бугарската држава. Ваквата мерка создала основа за формирање на воено-управната единица – Стримонската Клисура, а подоцна и на истоимена тема. Неспорната идентификација на античките Македонци во територијата на Македонија од *Константин Порфирогенит* и населувањето Словени на нивно место кај реката Струма воедно укажуваат дека политиката *devide et imperi* била активно применувана од Византија спрема македонските склавинии и Македонците.

## 5. Македонските склавинии и Византија

Во текот на VIII век во македонските склавинии значително било издигнато нивото на политичко организирање, кое добило облик на полудржавни формации. За тоа, секако, свој придонес имала и репрезентацијата на моќта на лидерите на *склавиниите* (ἄρχοντες, ῥῆγες), заснована и на стекнатите богатства, што се манифестирало со тенденцијата за здружено политичко дејствување. Коегзистенцијата и интеракцијата на Словените со античките Македонци претставувале мошне силен фактор, кој ја придружувал тенденцијата за политичко обединување и за формирање единствен државен субјект на територијата на Македонија. Токму тоа, меѓу другото, Византија претендирала да го оневозможи, преку сеопфатниот поход на императорот Константин V Копроним (741–775) против „македонските склавинии", спроведен во текот на 758/759 г. Меѓутоа, овој поход не резултирал со конкретна придобивка за Византија, бидејќи не бил проследен со воспоставување директна византиска власт во просторот на Македонија. Новиот византиски поход во Македонија следел во текот на 783 г., кога логотетот Ставрикиј се пробил до „Тесалоника и до Елада", принудувајќи ги Словените на плаќање данок. Ставракиевиот поход се ефектуирал во утврдување на византиската власт во некои делови од Тракија и од Грција, што кон крајот на VIII и во самиот почеток на IX век било валоризирано со создавањето на новите административни единици – теми: Тракија, Елада, Пелопонез, Кефалонија и Македонија.

Темата Македонија, формирана околу 800 г., не ја опфаќала историско-географската и етничката територија на Македонија, туку била лоцирана во западна Тракија, со седиште во Адријанопол (Одрин).

Именувањето на оваа тема како Македонија и нејзината локација непосредно до границите со македонската територија ја одразувале намерата на Византија за скорешно воспоставување на нејзина воена и политичка доминација во историска Македонија. Во овој период Византија, со исклучок на градот Тесалоника, и натаму формално го одржувала својот суверенитет во Македонија. Нестабилноста на византиските позиции ја илустрира вмешувањето на Акамир, архонтот на „Словените од Велзитија" во Тесалија, во меѓудинастичкиот судир во Византија. Неуспешниот потфат на Акамир упатува на зголеменото политичко влијание на елитата од *склавиниите,* што било присутно и кај сите македонски склавинии. Тоа влијаело Византија да го насочи својот воен потенцијал кон дефинитивното воспоставување на нејзината власт во Македонија. Кратко време пред 836 г. Византија ја санкционирала својата доминација во околината на Тесалоника, преку формирањето на Темата Тесалоника. Сепак, византиската хегемонија во пошироката околина на Тесалоника и натаму била мошне нестабилна, што го потврдува и избувнувањето на крупното востание на архонтот на една од склавиниите во близина на Тесалоника (836/837 г.). Особено чувствителен бил регионот помеѓу реките Струма и Нест (Места), каде што биле лоцирани Струмјаните и Смолјаните, во кој Византија сѐ уште не била во состојба да го санкционира тематското уредување.

## 6. Континуитетот на античките Македонци и процесот на нивната симбиоза со Словените

По ликвидирањето на Македонското Царство (168 г. пр. н.е.), Македонците ја продолжиле својата егзистенција, зачувувајќи ја етничката посебност. Во изворните сведоштва од римскиот период Македонците се идентификувани како мнозински народ во Македонија и носители на античките традиции од времето на Филип II и Александар III, што било признавано и од самите римски императори. Континуитетот на античките Македонци посебно е апликативен за периодот што му претходи на населувањето на Словените на Балканот. Мнозинството автори од рановизантискиот период во нивното политичко, географско и религиско дефинирање на територијата на Македонија го користат терминот Македонци во етничка конотација. Во делата на *Амијан Марцелин*, *Клавдиј Клавдијан*, *Зосим, Филосторгиј, Сидониј Аполинариј* се забележува константна тенденција за конкретно територијално раз-

граничување на Македонија освен во географска и во етничка смисла, компарирана со соседните територии. Етничката идентификација на Македонците е присутна и при елаборацијата на поважните настани од религиската политика во Македонија во текот на IV–V век од авторитетните црковни автори *Евсевиј, Созомен, Сократ, Теодорит Кирски, Амброзиј. Теодорит Кирски*, воедно, директно ја идентификува припадноста на градот Тесалоника на „македонскиот народ“, што е неспорен изворен доказ за етничката доминација на Македонците во Тесалоника, како и во Македонија. Најтипично е сведоштвото на солунскиот *архиепископ Јован*, кој ги посочува Македонците како единствено заслужни за одбраната на Тесалоника од аварско-словенската војска при нападот од 586 г. Јовановата идентификација на Македонците како мнозински етнички елемент во Тесалоника има посебно значење ако се земе предвид дека тој, како сведок на настаните и активен учесник во одбраната на градот, не само што го пренесува своето лично поимање за етничката структура на Тесалоника туку директно ја одразува и тогашната идентитетска перцепција на солуњаните. Сведоштвото на *Симеон Метафраст* од X век за етничката поврзаност на Димитрија со „родот на античките Македонци“ упатува и на факторот што влијаел за големата популарност на култот на св. Димитрија. Не случајно панаѓурот што традиционално се одржувал во чест на св. Димитрија дури и во XII век, во сатирата *Тимарион*, бил идентификуван како „македонска прослава, каде не само што се собира македонскиот народ туку и народи од сите видови и од сите правци...“.

Посведочениот континуитет на Македонците како мнозинско население во Македонија имал суштинска рефлексија врз процесот на пренесувањето на македонските традиции на населените Словени во македонската територија од VII век. Тоа го потврдуваат и најновите историско-археолошки студии, кои покажуваат дека населувањето на Словените во Македонија не претставувало масовна колонизација со капацитет целосно да ја промени етничката констелација во Македонија, иако било неспорно силното влијание на словенскиот етнос. Воедно и самите Словени во текот на VII век забележале демографска криза. Станува збор за етапен процес којшто ја овозможил заемната интеракција, коегзистенција и симбиоза помеѓу античките Македонци и населените Словени во Македонија. Во таа смисла, новата сложена етничка конфигурација што се формирала на територијата на Македонија во текот на VII и VIII век, преку евидентираното присуство на античките Македонци и населените Словени, ги навела византиските автори како

*Теофан* да започнат да ги идентификуваат Словените на македонската територија, под единствено име – *македонски склавинии*. Тргнувајќи од тоа, може да се констатира дека античките Македонци имале силно влијание врз процесот на групната идентификација и креирањето на идентитетот на населените Словени во Македонија. Епизодите содржани во II-та збирка од *Чудата на св. Димитрија Солунски*, каде што анонимниот автор прави јасна дистинкција помеѓу „нашиот јазик" со „јазикот на Ромеите, Бугарите и Словените", упатува дека во првобитната фаза од интеракцијата македонскиот говор во Солун, а не грчкиот, бил користен за општење меѓу солуњаните и Словените. Сепак, со текот на времето, коегзистенцијата помеѓу Словените и Македонците резултирала со наметнување на доминацијата на словенскиот како јазик за комуникација, што се должело и на неговиот статус на *lingua franca* на поширокиот простор во Европа, веројатно како последица и од самото општење во Аварскиот хаганат. Во секој случај, за византиските автори од VIII век етничката класификација генерално зависела од воениот и политичкиот потенцијал на новите непријатели, идентификувани како македонски склавинии на просторот на Македонија. Формирањето на темата Македонија и етаблирањето на новата македонска династија во Византија, што коинцидирало и со освојувањето на поголемиот дел на Македонија од Бугарија, повлијаеле во конструкцијата на византиските автори од средината на IX век вештачки да биде изместена дотогашната неспорна географска и етничка идентификација на Македонија и Македонците.

# МАКЕДОНИЈА – ЈАДРО НА КУЛТУРНИТЕ И ДУХОВНИТЕ ПРОЦЕСИ
## (од средината на IX – до средината на X век)

### 1. Константин-Кирил и Методиј и создавањето на словенската азбука во Македонија

Непосредната опасност од зајакнатата бугарска држава го принудила византискиот двор на активна политика за придобивање на словенската елита преку доделување привилегии, што вклучувало и нивно назначување за управници (архонти) во одделни склавинии. Воведувањето на христијанството меѓу Словените претставувало интегрален дел од византиската политичка стратегија. Ваквиот тренд ги предодредил византиските воено-дипломатски мисии во Македонија, чијашто реализација им била доверена на солунските браќа Константин и Методиј.

Константин и Методиј биле родум од Тесалоника и произлегувале од угледно семејство. Нивниот татко Лав ја извршувал високата воена функција *друнгар* (потстратег) на Темата Солун, додека мајката Марија исто била од влијателно семејство. Исклучителното познавање на словенскиот јазик на Константин и Методиј, посведочено лично од императорот Михаил III во *Методиевото панонско житие*, како и прифаќањето на нивната подоцнежна управителска и мисионерска дејност од страна на Словените, упатува на нивното, најверојатно, словенско потекло. Фактот што браќата потекнувале од Тесалоника, каде што во изминатиот период се одвивала активна интеракција помеѓу Македонците и Словените, несомнено ги правело најпогодни личности за византискиот двор при имплементацијата на мисиите во истоветната средина во Македонија. Во тој контекст, мошне апликативно е сведоштвото на *Јован Каменијат*, кој во почетокот на X век го идентификува својот роден град Тесалоника како „прв град на Македонците“.

Константин бил роден 827 г., додека раѓањето на Методиј како постар брат веројатно претходело во 825 г. Високите позиции на нивниот татко им ја обезбедиле наобразбата на Константин и на Методиј во престижни училишта во Тесалоника. Методиј, со пројавените воени способности, мошне рано бил забележан на византискиот двор на кој, веројатно, било следено школувањето на солунските браќа, антиципирајќи ја потребата од спроведување мисионерска дејност меѓу македонските Словени. Согласно со *Проложнош̄о жиш̄ие на Меш̄одиј* и со *Панонскош̄о жиш̄ие*, Методиј на 20-годишна возраст бил поставен од Византија за „кнез на Словените“, со задача да „управува словенско кнежевство“. Податоците од т.н. *Visш̄инска й̄овесш̄*, како и оние од *народнош̄о й̄редание* во струмичкиот крај од XIX век, упатуваат дека кнежевството на Методиј ја опфаќало територијата на Стримонската склавинија и било концентрирано во струмичко-брегалничките краишта. Стратегиската местоположба на кнежевството, што веројатно кореспондирала со локацијата на Стримонската Клисура, се состоела во тесната поврзаност на регионот со заштитата на Македонија и на градот Тесалоника од антиципираните концентрирани напади на Бугарија. Токму во тоа се состоела и политичко-воената мисија на Методиј, чија приоритетна цел била да се зајакнат византиските одбранбени позиции по должината на реката Струма со помош на македонските Словени. Меѓутоа, Методиј се соочил со разни тешкотии при десетгодишното управување (845–855), особено во сегментот на дисциплината и мотивацијата на словенската војска. Тргнувајќи од тоа, Методиј пристапил кон преведување и составување кодекс, познат како *Закон за судење на луѓеш̄о*, со кој примарно се регулирале воените прашања. Законот бил напишан на словенски јазик со грчки букви и се вбројува меѓу првите дела во словенската литература.

Сложената дејност на Методиј изискувала и умешност во ширењето на византиската политичка идеологија, заснована на христијанството како симбол на императорската власт. За пополнување на овој значаен сегмент од дејноста на Методиј, византискиот двор, во самиот почеток на 50-тите години на IX век, во Македонија го испратил и Константин. Со својот исклучителен талент за совладување на филозофските и филолошките науки, Константин на 20-годишна возраст ја завршил Магнаурската школа, под менторство на најпознатите филозофи од тоа време – Лав Филозоф и Фотиј, по што наскоро бил промовиран и во професор по филозофија. Константин, несомнено, бил најпогодната личност за извршување на мисионерската дејност во словен-

ското кнежевство, комплементарна со управата на неговиот брат Методиј. Неколкугодишната мисионерска дејност Константин ја фокусирал на Словените што го населувале текот на реката Брегалница. Анализата на *Краткото Кирилово житие*, *Солунската легенда*, *За буквите* од *Црноризец Храбар*, *Пространото Климентово житие* овозможува да се реконструира дејноста на Константин, чијшто краен исход, било создавањето на словенската азбука (855 г.), позната како глаголица, за потребите на македонските Словени. Константин составил и повеќе „книги на словенски јазик", а во христијанска вера вовел мноштво Словени, чија бројност во *Краткото Кирилово житие* е регистрирана на 54.000 луѓе. Логистичка поддршка и конкретна помош при реализирањето на Константиновата Брегалничка мисија несомнено му давал и Методиј. Откриените локалитети кај Крупиште археолошки ја аргументираат мисијата на Константин во Брегалничкиот регион, што резултирало со креирањето на првиот словенски литературен јазик на почвата на Македонија. Потврда дека словенската азбука им била наменета на македонските Словени е неспорниот факт дека таа била креирана врз основа на македонскиот говор од Тесалоника и неговата околина.

Преземените политичко-воени и мисионерски мисии на браќата Константин и Методиј, сепак, не биле доволни да го спречат пробивот на Бугарите во источна Македонија. Непосредната бугарска опасност влијаела дејноста на Методиј и Константин да биде прекината кон крајот на 855 г. Со активно пројавената дејност во Македонија, Константин и Методиј создале основа за културна мобилизација на македонските Словени, внесувајќи нов суштински елемент во групниот идентитетски процес, во кој активно биле инволвирани и Македонците. Масовното прифаќање на создадената словенска азбука, заснована на македонскиот говор од Тесалоника и околината, претставува јасен индикатор дека процесот на етничка и културна интеракција помеѓу домородните Македонци и македонските Словени бил проследен со доминација на словенскиот јазик и со восприемање на христијанството, како заеднички елементи на етничкиот идентитет. Тоа постепено имало соодветна рефлексија и врз топонимијата. Воедно, интегрирањето на македонските традиции имало суштинско влијание за одржување на идентитетската посебност на Македонците, од аспект на бугарските завладувачки походи во Македонија, кои следеле од средината на IX век. До 864 г., во опсегот на бугарските освојувања се нашле источна, централна и југозападна Македонија, како и еден дел од јужна

Албанија, додека територијата на јужна Македонија со Тесалоника останала под власта на Византија.

Во текот на наредните години Константин и Методиј се посветиле на усовршувањето на словенската азбука и на преведувањето книги на словенски јазик на планината Олимп, додека нивниот мисионерски потенцијал бил користен од византиската дипломатија. Клучната мисионерска дејност браќата Константин и Методиј ја реализирале во словенското кнежевство Моравија, почнувајќи од 863 г., претходно дополнувајќи ја и прилагодувајќи ја за потребите на Моравците создадената азбука во Македонија. Користејќи го интересот на Римското папство, кое претендирало да востанови свој духовен авторитет меѓу словенскиот свет, Константин и Методиј во Рим во 867 г. издејствувале јавна служба на света литургија на словенски јазик. Со тоа словенската богослужба добила и официјално признание, а словенскиот јазик бил вброен меѓу еднаквите по ранг јазици. Меѓутоа, Константин-Кирил заболел и во февруари 869 г. во Рим го завршил својот живот, оставајќи го Методиј да го продолжи заедничкото сесловенско дело. Дејноста на Методиј како папски легат и архиепископ на Панонија во текот на наредните години била проследена со силни опструкции од страна на германски свештеници. Сè до смртта во Моравија (885 г.), Методиј пожртвувано работел на развојот на црковниот систем и на воведувањето на словенската богослужба. Размерот на кирилометодиевската мисија во Моравија, која резултирала со поширока афирмација на словенскиот јазик во Европа, не се совпаѓал со првично утврдените дипломатски цели на Византија. Дотолку повеќе што тоа создало основа за креирање на посебна политичка култура на словенската елита, што не било византиска интенција. Тоа непосредно дошло до израз во Македонија, каде што Кирило-Методиевото наследство се инкорпорирало во дејноста на нивните врвни ученици Климент и Наум, кои во текот на последните децении од IX и во почетокот на X век развиле опсежна духовна и културно-просветителска дејност во родната земја.

## 2. Дејноста на Климент и Наум и создавањето на Охридската книжевна школа

По прогонството од Моравија од германските свештеници, кои презеле радикални мерки за искоренување на словенската богослужба,

Кирило-Методиевите ученици Климент, Наум и Ангеларij се упатиле кон Македонија. Меѓутоа, по нивното пристигнување во Белград, тие веднаш биле префрлени во Плиска, каде што биле пречекани со високи почести од бугарскиот владетел Борис I (852–889). Тој, во овие исклучително едуцирани луѓе и искусни мисионери, видел шанса за реализација на сопствената политика. Тоа, како и фактот што Климент бил од македонско потекло, го правеле исклучително погодна личност во плановите на Борис за консолидирање на бугарската власт во новоосвоените територии во југозападна Македонија, како и во освоениот дел од јужна Албанија. Целта на Борис била да го оневозможи византиското влијание, кое струело од главните византиски центри Тесалоника и Драч, како и поефикасно да ги интегрира македонските Словени во бугарската држава. Тоа било своевиден обид за копирање на византиската дипломатија за востановување превласт преку воведувањето на христијанската идеологија и низ културната асимилација на новите поданици. Итното испраќање на Климент во мисија во Македонија имплицира дека Борис се соочувал со сериозни тешкотии при консолидирањето на власта во Македонија и дека наидувал на отпор кај елитата од поранешните кнежевства, која се противставувала на новата бугарска власт. Климент ја прифатил доверената задача но тој, како своевремено Константин-Кирил и Методиј, тргнувал од поинакви мотиви и интенции за реализирање на мисијата меѓу своите сонародници, што довело до тоа крајниот исход на неговата дејност да биде во спротивност со бугарските интереси.

Климент во 886 г. официјално бил испратен на мисионерска работа во областа Кутмичевица, чијашто локација врз основа на средишните места на неговата дејност – Охрид, Девол и Главиница, може да се идентификува со територијата на југозападна Македонија и јужна Албанија, поконкретно регионот кој гравитирал околу Охридското Езеро. Новината што ја применил Климент при мисионерската дејност во Кутмичевица била ставањето приоритет на образовниот сегмент, напоредно со христијанската конверзија и воведувањето на словенската богослужба. Посветеноста на Климент во издигнувањето на образовната култура кај македонското население, проследена со неговата неуморна црковна дејност, резултирале со создавање броен високообразовен и свештенички кадар. Климентовиот житиеписец *Теофилакт̄ Охридски* ја регистрира и конкретната бројка од над 3.500 ученици, кои во Охрид се стекнале со едукативна наобразба од страна на Климент. На тој начин Климент, всушност, ја промовирал високообра-

зовната Охридска книжевна школа, со која овој македонски град се вбројува меѓу првите универзитетски центри во Европа. Во духот на приоритетната просветителска дејност, самиот Климент составил над педесетина дела на словенски јазик. Заживувањето на културната и духовната дејност во Охрид било манифестирано и со подигањето на манастирот Св. Пантелејмон крај Охридското Езеро. Сето тоа ги воздигнало Охрид и Македонија во средишта на словенското просветителство и христијанство. Доследното придржување до изворната кирилометодиевска традиција од страна на Климент било одразено со употребата на глаголската азбука во писменото општење во Охридската книжевна школа. Компарацијата со напоредната тенденција на бугарскиот двор во Преслав, која се манифестирала со брзо напуштање на глаголското писмо за сметка на неговата поблиска адаптација на грчкиот унцијал, подоцна познато како кирилско писмо, јасно упатува на диференцијацијата на културолошките проекти во Македонија и во Бугарија, директно сообразени со различните потреби на населението. Културното соперништво помеѓу Охрид и Преслав мошне илустративно е прикажано во делото на анонимниот автор *Црноризец Храбар* „За буквите", каде што во исклучително остар полемичен тон се истапува во одбрана на глаголицата во Македонија како изворна кирилометодиевска традиција. Македонија и Бугарија ја манифестирале различноста не само во контекст на скрипторската практика туку и во употребата на словенската лексика, што се одразило и на доследната употреба на глаголицата во книжевното творештво во Македонија во наредните две столетија.

Пројавената тенденција во Македонија и широкиот размер на мисијата на Климент, кои резултирале со силна културна и духовна мобилизација на македонското население, биле некомпатибилни со интересите на Бугарија. Веројатно во тоа се состоел и поводот новиот бугарски владетел Симеон (893–927) да нареди прекинување на мисијата на Климент во Кутмичевица, а него да го постави на нова епископска должност. На испразнетото место во Кутмичевица бил назначен Наум кој дотогаш, најверојатно, престојувал во Плиска. Климентовиот повеќегодишен епископат (893–916) најверојатно бил концентриран во Струмичката епархија, која ги опфаќала струмичко-брегалничките области, на што упатуваат и археолошките наоди. Назначувањето на Климент за словенски епископ во овој регион имало и воено-стратегиска димензија од аспект на освојувачките планови на Симеон, манифестирани со бугарскиот пробив на само 22 км од Тесалоника во

почетокот на X век. Офанзивните пробиви на Бугарите коинцидирале и со краткотрајното освојување на Тесалоника од Арабјаните во 904 г. Климентовото епископување веројатно влијаело ограничувачки на неговата образовна дејност. Културното и просветното жариште продолжило да биде концентрирано во Охрид, што ги објаснува континуираните тежненија на Климент за посета на овој македонски град и поддршката на Наумовата учителска дејност. Наум, од своја страна, доследно ја продолжил Климентовата дејност, давајќи им приоритет на просветителската дејност и раководењето со Охридската книжевна школа, напоредно со развојот на црковната дејност.

Смртта на Наум (910 г.) и на Климент (916 г.) не значела и прекинување на нивното дело. Високобразовниот кадар произлезен од Охридската книжевна школа станал основа за издигнување на една нова македонска елита, која постепено започнала да пројавува активни тенденции за посебно политичко, културно и религиско самоорганизирање во Македонија, независно од Бугарија и од Византија. Оттаму, Климентовата дејност внела нова, квалитативна димензија во процесот на заокружувањето на заедничкото идентитетско поврзување на македонските Словени и домородните Македонци, овозможено со претходната коегзистенција и симбиоза на македонската почва. Овој процес се здобил со тенденции за независна политичка, религиска и културна репрезентација на пошироките интереси во рамките на Македонија, како обединувачки етнички и географски менител. Оттаму, освојувачките походи на Бугарите, кои биле проследени со укинувањето на формалната самоуправа што ја уживале македонските Склавинии до средината на IX век, толерирана во извесна смисла од Византија, всушност, само дополнително ја предизвикале мобилизацијата на македонската елита за креирање посебна политичка култура. Во таа смисла, посебно иницирачки повлијаела дејноста на Климент и Наум, која придонела да се создаде ново културно и духовно интегративно јадро на Македонците кое, освен традиционално околу Тесалоника, започнало сѐ повеќе да гравитира околу охридските краишта.

## 3. Појавата на богомилството во Македонија

Тенденцијата за културна и духовна мобилизација, која своето извориште го црпела во дејноста на светите Климент и Наум Охридски, несомнено била одржувана и поттикнувана од елитата издигната од

Охридската книжевна школа. Дел од Климентовите ученици ја продолжиле активноста како доследни служители на официјалната црква, но несомнено имало и такви што, проширувајќи ги своите теолошко-идејни концепции, се обидувале да изнајдат алтернативен и независен духовен израз. Во овие услови на поширока афирмација на културно-просветните и религиски тенденции во Македонија се појавило богомилството. Не станува збор за директна поврзаност помеѓу дејноста на св. Климент и подоцнежното богомилско движење, туку за посредни влијанија кои, впрочем, ја предодредиле неговата појава. Силен мобилизирачки фактор било и акумулираното незадоволство на населението од бугарската и византиската власт, што го продлабочило социјалниот и политичкиот антагонизам.

Условите за создавање на богомилството како независно и оригинално религиско движење и учење созреале кон средината на X век, кога е забележана неговата појава во Македонија. Во прилог на тоа говори и *Пространото Климентово житие*, во кое се истакнува дека по смртта на Климент Охридски меѓу неговата паства се распространила „зла ерес", што во принцип кореспондира со почетоците на богомилството во Македонија.

Како идеен творец и главен проповедник на богомилството изворно е идентификуван попот Богомил, чијашто дејност може хронолошки да се определи за време владеењето на бугарскиот цар Петар (927–969), а територијално да се лоцира во југозападна Македонија. Попот Богомил, несомнено, за своето време пројавил реформаторски тенденции за повеќе прашања од религиозен и од општествен карактер. Идејата за богомилството како нова духовна манифестација веројатно се должела на теоретската опитност и објективното расудување на попот Богомил, но неговата реализација во целост, како учење со определена концепција, која засега посеопфатни теолошки, филозофски и социјални аспекти, веројатно била плод на повеќегодишна тимска работа што ја вршел со неговите најблиски соработници и истомисленици. Богомилството несомнено претставувало автентична духовна појава, со дуалистички карактер на религиозното произнесување и на социјално-филозофската ориентација. Традицијата од постарите еретички искуства какви што биле манихејството, масилијанството и павликијанството, во констелација со различни филозофски ориентации, оставила видливи белези во концепцијата и идејната насоченост на богомилството. Истовремено, неспорна е претензијата за вклучување нови содржински елементи, адекватни за приликите во Македонија,

што придонело за автентичноста и оригиналната артикулација на учењето настанато во македонските простори.

Суштината на богомилството може да се реконструира врз основа на неколку клучни постулати. Тоа се: дуалистичкиот карактер (манифестиран преку борбата помеѓу доброто и злото, односно меѓу Бог и Сатанаил), кој варирал од умерени до екстремни позиции, специфичната теолошко-догматска определба, поддржувањето на етичките начела во нивниот социјален живот, како и политичката димензија на движењето, чии детерминанти произлегувале од вкупните општествено-политички процеси во средновековието, а посебно во Македонија. Всушност, богомилите биле против црквата во нејзиното институционално значење и против христијанскиот обреден систем, што резултирало со оспорување на култот на храмовите, службите, иконите, крстот, крштевањето, евхаристијата, светите мошти како извор на чуда, воскресението, празниците, световноста на Богородица итн. Во организациска смисла тие биле поделени на три основни категории и тоа обични привразаници, верници и совршени. Партиципирањето во една од наведените категории зависело од опитноста во изложување на догмите и аскетизмот, идентификуван преку постот, молитвата, живот во целибат и целосно дистанцирање од материјалните добра. Дејноста на богомилите сериозно ги загрозувала интересите на официјалната црква и држава, поради што тие биле подложени на силни прогонства.

Поставеноста на богомилството наспроти Бугарија и Византија, својата политичката димензија ја пројавило во перидот на создавањето и етаблирањето на македонската држава во втората половина на X век. Односот меѓу богомилите и царската династија на Самуил сосема сигурно бил заснован на меѓусебните интереси и имал интерактивно дејство. Како резултат на тоа, во втората половина на X век, богомилството важело и за делумно организирано движење со народна ориентација. Наспроти нивната пацифистичка доктрина, учеството на приврзаниците на богомилството во военоослободителните потфати на Самуил се јавило како реална потреба и нужност за реализирање на заедничката кауза. Во конкретен момент од тогашните процеси богомилите и царот Самуил го насочиле своето дејствување против византиската политичка власт, но и против духовната и културната доминација на Византија.

Како алтернативна форма на религиозно-идеолошко произнесување, богомилството остварило влијание и врз културолошките процеси, непосредно одразувајќи се во духовната култура на Македонија, од

каде што подоцна се дисперзирало во регионот на Балканот и пошироко во Византија, како и во земјите на западна Европа. Идентификацијата на културните вредности и влијанија на богомилството најдобро се согледуваат преку книжевните состави со оригинална богомилска артикулација, апокрифите, филозофските аспекти на учењето, како и преку неговата присутност и традиција во народното творештво. Богомилството опстојувало до XV век, а неговото исчезнување било детерминирано од османлиските освојувања во Македонија и на Балканот.

# СОЗДАВАЊЕТО НА СРЕДНОВЕКОВНАТА ДРЖАВА ВО МАКЕДОНИЈА

## 1. Востанијата против Бугарија и Византија и создавањето на државата

Поволниот амбиент за реализација на културните, социјалните и духовните тенденции преку создавање независен политички субјект во Македонија бил создаден по смртта на бугарскиот цар Петар (969 г.). Истата година синовите на кнезот Никола, комитопулите Давид, Мојсеј, Арон и Самуил, кренале востание против бугарската власт, кое резултирало со создавање посебна средновековна држава во Македонија. Јадрото на новиот политички ентитет го сочинувала поранешната склавинија Берзитија, со силно гравитирање кон Охридско-преспанските области, каде што претходно биле концентрирани дејноста на Климент и на Наум како и богомилското движење. По отфрлањето на бугарската власт, на поголем простор во Македонија комитопулите воспоставиле организирана воено-политичка и црковна власт, со што биле задоволени неопходните функционални елементи на новата држава. Ослабената бугарска држава, притисната истовремено од Русија и од Византија, немала капацитет да го спречи воспоставувањето и етаблирањето на новиот политички субјект во Македонија.

Комитопулите постепено ја консолидирале и ја зајакнувале власта во поголемиот дел од Македонија, наидувајќи на поддршка кај македонското население. Користејќи ја незасегнатоста на Македонија од воените дејства, комитопулите за кратко време воспоставиле стабилна административна управа, во чии рамки рамноправно раководеле со државата. При воспоставувањето на власта, комитопулите сигурно се потпирале и на македонската елита произлезена и од Охридската книжевна школа. Градот Преспа, кој се наоѓал на островот Ахил во Мала

Преспа, бил промовиран во престолнина на македонската држава, во која било концентрирано и средиштето на независната црква. Со тоа, за кратко време се етаблирала новата политичка и црковна елита, со што биле задоволени главните компоненти на државноста.

Македонската држава ја продолжила егзистенцијата и по ликвидирањето на Бугарското Царство (971 г.) од страна на Византија, што било проследено со симнувањето на царските обележја на Борис II. Цената за натамошното опстојување на новата македонска држава била признавањето на врховната власт на Византија во 971 г. Тоа подразбирало губење на суверенитетот, но не и на државниот субјективитет на Македонија. Евидентно, Византија се задоволила со успехот во ликвидирањето на Бугарското Царство, одложувајќи го справувањето со новата држава на комитопулите. Меѓутоа, Византија го потценила новиот политички ентитет во Македонија, кој ги црпел посебноста, моќта и опстојбата од долговековните македонски културно-историски традиции.

Воспоставените коректни односи со византискиот император Јован Цимискиј (969–976) им овозможиле на комитопулите да развиваат и дипломатска активност. Двајца од комитопулите, едниот од нив веројатно Самуил, во 973 г. присуствувале на дворот на германскиот император Отон I во Кведлинбург, што било искористено за меѓународна афирмација на македонската држава. Значењето на ваквата дипломатска активност дошло до израз кон крајот на X век, кога во напорите за меѓународното легитимирање на државата Самуил се потпрел на Западната римска црква.

Во услови на значителна консолидација на државата, комитопулите ја искористиле смртта на Јован Цимискиј (976 г.) за отфрлање на договорот со Византија. Новото востание, овој пат против византиската власт, било подолго време подготвувано, што резултирало со максимален ефект, односно со експресно издејствување на државна независност. Тоа било проследено со проширување на опсегот на границите на државата до Сер и по горниот тек на реката Струма. Истата 976 г. следел и неуспешниот обид на детронизираниот бугарски цар Борис II и неговиот брат Роман, по бегството од византискиот двор, да ја оспорат власта на комитопулите. Борис II случајно загинал, додека Роман морал да се задоволи со релативно ниската политичка функција што му ја довериле комитопулите.

## 2. Самуил – симбол на моќта на македонската држава

Годината 976 се покажала трагична за семејството на комитопулите. Давид несреќно загинал во близина на Преспа во пресметката со Власи-скитници, додека Мојсеј загинал во судирот со Византијците кај Сер. Во текот на 976 г. или 987/8 г. следел меѓудинастичкиот судир помеѓу Самуил и Арон, испровоциран од Ароновото приклонување кон Византија за преземање на раководната власт во државата. Меѓудинастичкиот судир бил проследен со ликвидацијата на целото Ароново семејство, освен неговиот син Јован Владислав, кој бил поштеден по заложба на Самуиловиот син Гаврило Радомир.

Самуил ја засновал моќта на државата врз основа на изградената мрежа на тврдини, кои претставувале и средиште на поголема област. Со нив управувале блиски луѓе на Самуил, како и личности со претходно стекнат авторитет меѓу населението. На тој начин македонската елита, заедно со политичкиот и црковниот естаблишмент концентриран во Преспа го сочинувале костурот на македонската држава. Солидно изградениот воено-управен систем му овозможувал на Самуил да започне со проширување на територијалниот опсег на државата, приоритетно фокусиран кон проширувањето на власта низ целата територија на Македонија. Во тој контекст, сосема логично произлегла и концентрацијата на офанзивните напади на Самуил кон југ, со тенденција за завладување на пошироката околина на Тесалоника и на самиот град. Во рамките на опсежната воена офанзива, која главно се одвивала на македонска територија, Самуил навлегол и во Тесалија, заземајќи го градот Лариса (985 г.). Од Лариса во Преспа биле пренесени моштите на св. Ахил, со што Самуил ја навестил интенцијата за легитимирање на независната македонска црква во контекст на промовирањето на Преспанско-охридскиот регион во политичко, културно и религиско средиште на Балканот.

Широкиот опсег на воените активности на Самуил бил причина императорот Василиј II да посвети посериозно внимание на новата балканска држава. Меѓутоа, првиот директен судир со Самуил во 986 г. резултирал со понижувачки пораз за Византија кај Трајановата порта во близина на Сердика. Иако победата била проследена со освојување на поранешната бугарска престолнина Преслав, Самуил очигледно не им посветувал поголемо значење на бугарските територии, третирајќи ги претежно од воено-стратегиски контекст, во функција на заштитата на Македонија. Ваквата тенденција на Самуил упатува на констатација-

та дека тој не претендирал на поврзување со традициите од ликвидираната бугарска држава. Тоа се потврдува и од тежиштето на Самуиловата воено-стратегиска концепција, фокусирано на заштитата на Македонија како јадро на државата и од заложбите за интегрирање на сите македонски територии, вклучително и главниот град Тесалоника. Доследното придржување кон ваквата офанзивна концепција во текот на наредните години резултирало со поместување на границата со Византија кон Тесалоника. Тоа го испровоцирало новиот поход на Василиј II во 991 г., кој овој пат бил директно насочен кон јужна Македонија. Иако размерот на походот не може изворно да се реконструира, присуството на Василиј II во Тесалоника и оддавањето благодарност на св. Димитрија биле симболична порака до Самуил дека Византија со сите сили ќе го штити македонскиот град Тесалоника.

Актуелизирањето на проблемот во источните владенија на Византија, кој го предизвикал повлекувањето на Василиј II од Балканот, го искористил Самуил за реализирање на долго подготвуваните планови за освојување на Тесалоника. Походот што започнал во 995 г. резултирал со пробив на македонската војска до непосредната околина на Тесалоника, каде што во директен судир бил ликвидиран и самиот дукс на градот. Непосредната загрозеност на Тесалоника, која се должела и на фактот што еден дел од солунската елита ги споделувала политичките тенденции на Самуил, сериозно го алармирала Василиј II. Самуил, сепак, не се решил на директен напад на Тесалоника, насочувајќи ги освојувањата кон Пелопонез. Судирот со византиската војска кај реката Сперхеј (996 г.) завршил со катастрофален пораз за Самуил. Ваквиот исход не се одразил посериозно врз моќта на македонската држава и на нејзината воена ефикасност. Сепак, соочувањето со концентрацијата на воената одбрана на Византија во регионот околу Тесалоника го навело Самуил од 997 г. да ја пренасочи новата воена кампања кон западен Балкан. Тоа му го овозможувала и обезбедената контрола врз Драч и околината, зацврстена со брачните врски на Самуил и на неговата ќерка Мирослава со влијателните драчки семејства Таронити и Хриселии. Моќта на Самуиловата војска најпрво ја почувствувала Дукља, што резултирало со заробување на дукљанскиот владетел Владимир, кој подоцна ја манифестирал лојалноста како зет на Самуил. Натамошниот поход на Самуил бил проследен со опустошување на далматинското крајбрежје до Задар, вклучително со градовите Котор и Дубровник. Самуил со леснотија ја наметнал македонската власт и во Босна, потоа во Рашка (Србија), како и во

еден дел од Албанија. Како резултат на тоа, „непобедливиот по сила" Самуил, кон самиот крај на X век, освен со државното јадро концентрирано на поголемиот дел од Македонија но без Тесалоника, суверено владеел со: дел од Бугарија, дел од Тесалија, дел од Албанија со Драч, поголем дел од Далмација, Дукља, Травунија, Босна и Рашка (Србија).

Непризнавањето на легитимитетот на моќната македонска држава од страна на Византија логично го довело Самуил во позиција да побара потпора од Западната црква. Традиционалните врски на Римската црква со Македонија, како и константната тенденција на Рим за воспоставување противтежа на Константинополската црква на Балканот, го рефлектирале заемниот интерес за легитимирање на македонската држава и црква. Официјалното признавање на македонската црква, најверојатно, следело со благослов на римскиот папа Григориј V (996–999), што резултирало со нејзиното издигнување во ранг на архиепископија. Истовремено бил спроведен и чинот на крунисување на Самуил за цар во црквата Св. Ахил во Преспа, најверојатно од поглаварот на Преспанската архиепископија Герман (Гаврил), во присуство на папските легати, политичката и црковната елита. Трансферирањето на моштите на св. Трифун од Котор, изградбата на цркви во Преспа, како и во новопромовираната престолнина во Охрид во почетокот на XI век, ја потврдуваат интенцијата на Самуил за претворање на овие македонски градови во религиски средишта на Балканот, како противтежа на византискиот црковен естаблишмент.

### 3. Беласичката битка (1014 г.)

Меѓународната промоција и стекнатиот легитимитет на македонската држава кон крајот на X век логично ја предизвикале првата посериозна противофанзива на Византија, која се одвивала во периодот 1001–1004 г. Византија исклучително лесно ја обновила власта во Бугарија, со преземањето на Сердика, Преслав и Плиска. Отсуството на посериозно ангажирање во одбраната на бугарските територии потврдува дека одбранбената стратегија на Самуил се засновала на заштитата на македонското државно јадро. Поради тоа, Василиј II првично се фокусирал кон обновата на византиската власт во областите северно и источно од Македонија. Потоа следела и првата посериозна офанзива во територијата на Македонија, која резултирала со наметнувањето на

византиската власт во Верија, Сер, Воден, како и во Скопје (1004 г.). Клучниот фактор за успехот на Византија при преземањето на македонските градови произлегол од обезбедувањето на поддршката на политичката и воената елита, преку понудата на богати византиски титули кои носеле престиж. Меѓу нив бил и Роман, синот на бугарскиот цар Петар кој, како управник, им го предал Скопје на Византијците. Истоветната византиска дипломатска стратегија резултирала и со успех при трансферирањето на лојалноста од водечките луѓе на Драч (1005 г.). На тој начин Византија обезбедила стратегиска контрола на поширокиот регион од Драч до Тесалоника, истовремено заобиколувајќи ја македонската држава од север и од исток. Со тоа Василиј II ја постигнал приоритетната цел на походот, кој не бил насочен кон директна пресметка со Самуил и кон ликвидирање на македонската држава.

Иако *Јован Скилица* говори за континуирани годишни воени кампањи на Василиј II против Самуил од 1005 г., во наредните десет години не е регистриран никаков воен судир помеѓу Византија и Македонија. Ваквата состојба имплицира дека Самуил и Василиј II, всушност, се задоволиле со постојниот *status quo*, што не го исклучува и можното склучување на десетгодишен мировен договор, со кој Византија индиректно ја признала независноста на македонската држава. Од аспект на Самуил тоа значело зачувување на јадрото на македонската држава, што било негова приоритетна агенда и ги одразувало интересите на елитата и на мнозинското македонско население. Пренесувањето на седиштето на престолнината од Преспа во Охрид, што уследило во почетокот на XI век, меѓу другото било инспирирано од тенденцијата на Самуил да воспостави поефикасна управа преку директно поврзување со традициите од Климентовата дејност.

Десетгодишниот мирен период Самуил го искористил за утврдување на границите на македонската држава. Сведоштвото на *Скилица* не исклучува и повремени судири, но нивниот карактер немал капацитет за нарушување на веројатниот договор. Веројатно, антиципирајќи ги потенцијалните напади на Византија по истекот на договорот, Самуил силно ги утврдил пограничните области, особено стратегиските теснини кои воделе во Македонија. Летото 1014 г., кога императорот Василиј II претендирал да навлезе во Македонија, бил изненаден кога наишол на поставената преграда кај теснината помеѓу планините Беласица и Огражден. Стратегиската тактика на која се решил Василиј II, со заобиколување на Беласица и напад од заднина, го обезбедила разбива-

њето на преградата. Жестоката битка што следела на 29 јули 1014 г. на подножјето на планината Беласица завршила со трагични последици за Самуиловата војска, со изворно регистрирани 14.000–15.000 заробеници. Царот Самуил одвај успеал да се спаси, повлекувајќи се во Прилеп, заедно со синот Гаврило Радомир. Наспроти крупната победа кај Беласица, Василиј II не се решил на конечна пресметка со македонската држава. Меѓутоа, ненадејната заседа и ликвидацијата на дуксот Теофилакт Вотанијат при осигурувањето на безбедниот продор на Василиј II до Тесалоника толку го разгневиле императорот што наредил ослепување на сите заробени војници кај Беласица, оставајќи на секој стоти по еден едноок, за да ги одведат ослепените кај Самуил. Ваквиот чин на Василиј II и трагичната глетка на ослепените војници биле претешки за Самуил, кој починал од срцев удар во октомври 1014 г. Овој незапаметен суров чин се одразил на легендарниот карактер на Беласичката битка, меморирана во византиските извори и во преданијата и топонимијата на струмичкиот крај. Самуил бил погребан во царската гробница во Преспа, веројатно кај црквата Св. Ахил.

### 4. Царувањето на Гаврило Радомир и на Јован Владислав и крајот на државата

Смртта на Самуил ја оставила македонската држава без исклучителен воен стратег и личност што повеќе децении го симболизирала нејзиното единство. Десеткувањето на воената моќ по Беласичката битка, како и пројавеното нееднинство во редовите на македонската династија и елита, ја предизвикале постепената фрагментација на државата. Во такви услови, наследникот на царскиот престол, Гаврило Радомир (1014–1015), иако се одликувал со неспорна храброст и со воена опитност, не бил во состојба да обезбеди лојалност и да ја обедини елитата околу себе. За тоа придонело и веројатното оспорување на титулата од неговиот братучед Јован Владислав. Личната нетрпеливост во царската династија мошне умешно го искористила византиската дипломатија преку директната поддршка на Јован Владислав во плановите за преземањето на престолот. Меѓутоа, по убиството на Гаврило Радомир (1015 г.) и узурпацијата на царската титула, Јован Владислав (1015–1018) се дистанцирал од Византија, што се манифестирало низ неговата воено-политичка дејност против Василиј II. Меѓутоа, неуспехот на Владислав да ја легитимира својата царска власт кај македонска-

та елита сериозно го нарушил кохезивниот елемент на државата и се одразил врз отсуството на посериозен отпор на освојувачките налети на Византија. Почнувајќи од есента 1015 г., Василиј II систематски ги преземал главните македонски упоришта во југозападна Македонија. Во обидот за преземање противофанзива кон Драч, во февруари 1018 г. загинал и царот Јован Владислав. Сериозното несогласување што следело околу наследството на царската титула во династичкото семејство и помеѓу македонската елита конечно го довело Василиј II во позиција да ги диктира условите на предавање, што било под принуда прифатено од вдовицата Марија и царското семејство, како и од најлојалните македонски управници во клучните упоришта. Со тоа, во истата 1018 г. била ликвидирана македонската држава, проследено со востановување на византиска власт над целата територија.

## 5. Карактерот и идентитетот на државата

Дебатата во историографијата, која продуцира спротивставени теории околу етнитетот на комесот Никола и неговите синови, во отсуство на конкретна изворна поткрепа, генерално се сведува на нивното ерменско, бугарско или македонско потекло. Брзото прифаќање на комитопулите од страна на населението и територијалниот опсег на востанието упатуваат на нивното веројатно потекло од Македонија, поконкретно од поранешната склавинија Берзитија, каде што било концентрирано и јадрото на новата држава. Камениот натпис на кој е наведен царот Јован Владислав, откриен во Битола (1956 г.), останува единствениот изворен податок за наводната етничка самоидентификација на припадниците на семејството на комитопулите. Меѓутоа, невообичаеното апострофирање на Владиславото потекло од „бугарскиот род“, содржано во натписот, што е несвојствено за тогашните прилики, внесува силен скептицизам за неговата изворна веродостојност. Дотолку повеќе што ваквата етничка самоидентификација не е присутна во ниту еден друг извор од времето на егзистенцијата на македонската држава, што не е практика и во други балкански држави. Дури и ако се изземе веројатниот фалсификуван карактер на натписот, текстот повеќе би упатувал на индивидуалното поимање на Јован Владислав во контекст на узурпацијата на власта во македонската држава и несогласувањето со македонската елита. Тоа никако не може да се поврзе со етничката идентификација на државата и на населението.

Идентитетот на владетелите воопшто не бил клучниот фактор што го мобилизирал населението во средновековна Македонија. Уште повеќе, етничкиот идентитет на самите владетели не го подразбирал и истоветниот етнички карактер на државата и на населението со кои управувале, што важело и за сите средновековни држави. Притоа, треба да се има предвид и различното сфаќање на етнитетот во средновековието, од аспект на современите теории за поимањето за нациите. Во секој случај, за мобилизацијата на македонското население биле пресудни културната и социјалната репрезентација на нивните интереси и традиции, како и слободното религиско изразување што го артикулирала новата политичка и црковна елита во Македонија. Несомнено посебниот процес на креирање на етничкиот идентитет, втемелен на интегрирањето на македонските и словенските традиции присутни во просторот на Македонија во текот на повеќе векови, кој бил силно инспириран од античкото минато и од Климентовата дејност, својот финален исход го имал во формирањето на независната македонска држава во средината на X век. Диференцијацијата на политичките и културните процеси во Македонија и во Бугарија била манифестирана, меѓу другото, со негувањето на кирилометодиевските традиции во Охридската книжевна школа и низ доследната примена на глаголицата во македонската држава и во книжевната дејност. Тоа го потврдуваат зачуваните глаголски ракописи составени во Македонија во текот на X–XI век, познати како *Асеманово еванѓелие, Зографско еванѓелие, Македонски глаголски листови, Охридски глаголски листови, Маринско еванѓелие, Клоцов зборник, Синајски псалтир* и *евхологиј* и др. Дополнителен индикатор за диференцијалните процеси во Македонија е толерантниот однос на македонската елита спрема богомилите, компариран со претходниот третман на бугарската власт.

Посебноста на политичките и културните процеси во Македонија, сепак, не била регистрирана од византиските автори, но тоа не се должело единствено на отсуството на нивниот интерес за конкретна елаборација и сознание за етнитетите на Балканот. Оспорувањето на легитимитетот на новата држава создадена во Македонија од страна на Византија директно се рефлектирало врз отсуството на македонска терминологија при идентификацијата на државата и населението во византиските извори. Наместо тоа, византиските автори, следејќи ја политиката и идеологијата на Византија од IX век, продолжиле да ги употребуваат термините „Бугарија“ и „Бугари“ при идентификацијата на новата држава, иако таа била заснована на просторот на Македонија

и се темелела на сосема различни културно-историски традиции. Етнитетската и топографската замена на имињата Македонија и Македонци со бугарска терминологија се должела на низа заемно обусловени фактори. Првата изворна идентитетска конфузија настапила во самиот почеток на IX век, кога Византија ја именувала новата тема формирана во западна Тракија како Македонија, иако таа немала ништо заедничко со историската и етничката територија на Македонија. Иако на овој начин Византија симболично ги најавила плановите за реставрирање на власта во Македонија, административниот термин за истоимената тема се етаблирал во византиската документација. Клучната причина за одржување на една ваква нелогична состојба се должела на фактот што од темата Македонија потекнувала византиската императорска династија, основана 867 г. од Василиј I (867–886). Како директна последица од тоа, терминот Македонци бил интегриран како идентитетско име на византиската династија од времето на Василиј I, кое ги придружувало и самите имиња на императорите. Етаблирањето на византиската династија, која станала препознатлива како македонска, а нејзините императори како Македонци, хронолошки кореспондирало со клучниот период од културната, духовната и социјалната мобилизација во Македонија, која резултирала со создавање на новата македонска држава. Тоа придонело процесот на креирање на посебниот етнички идентитет, асоциран со територијата на Македонија, да остане нерегистриран во изворните сведоштва и механички да биде интерпретиран со бугарска терминологија. Ваквата востановена практика била комплементарна со византиската политичка идеологија, заснована на оспорувањето на легитимитетот на новата македонска држава. Сето тоа ги навело византиските автори во своите перцепции Македонците, како и сите жители во македонската држава, да ги идентификуваат со терминот „Бугари“, што било резултат од византиската политичка квалификација на главните непријатели, кои дотогаш биле лоцирани во бугарската држава, иако истата била ликвидирана во 971 г. Ваквата состојба може мошне јасно да се воочи преку анализата на текстовите на византиските автори од периодот меѓу X–XII век, меѓу кои се и *Јован Скилица, Јован Геометар, Лав Ѓакон,* каде што напоредно се употребува и терминот Македонија во географска и етничка конотација, но кој исклучиво се користи за дефинирање на македонските територии под византиска власт. Во конструкцијата на византиските автори „Бугарија“ била делот контролиран од новите непријатели идентификувани како „Бугари“ или „Мизи“, наспроти делот од Македонија кој бил под византиска власт, а кој вни-

мателно бил идентификуван со вистинската географска и етничка македонска терминологија. Во услови на монополизирање на името Македонци од византиската династија и администрација, Македонците, во рамките на новата држава формирана во Македонија во средината на X век, едноставно биле лишени од етничката идентификација од надворешните авторитети. Тоа не се однесувало на македонските територии во поширокaта околина на Тесалоника што биле под византиска власт. Темата Македонија, како место на потекло на византиската династија, исто така продолжила да биде именувана со соодветната административна терминологија. За делот што претставувал јадро на новата македонска држава и што гравитирал околу Охрид и Преспа, во традиционалната византиска историографија продолжиле да се употребуваат топонимите и етнонимите „Бугарија“ и „Бугари“. Од тоа произлегува дека силниот антагонизам помеѓу Василиј и Самуил имал многу подлабока политичка и идеолошка димензија, заснована и на правото на користење на македонската идентификација и традиции. Концентрацијата на судирот околу главниот македонски град Тесалоника дополнително упатува на ваквата тенденција. Оттаму, не изненадува фактот што по ликвидирањето на македонската држава (1018 г.) продолжила востановената византиска апликација на терминот „Бугари“ при дефинирањето на македонските територии околу Охрид, Преспа и Скопје, опфатени во рамките на новата воено-административна единица именувана како „Бугарија“, а не вистинските бугарски земји околу Преслав и Плиска, како и од Подунавјето. По 1018 г. терминот „Бугарија“ бил пошироко употребуван во црковно-административен контекст, што било комплементарно на политичко-идеолошката концепција на Византија, преку Охридската архиепископија да го легитимира влијанието на поширокиот простор на Балканот. Ваквата востановена византиска изворна традиција продолжила да се практикува и во периодот на Комненската династија (1081–1185), а се одразила и во источните извори. Тоа најилустративно е прикажано со придодавањето на епитетот „Бугароубиец“ на императорот Василиј II Македонецот во изворите од крајот на XII век, што воедно било поврзано со тенденцијата за инспирирање на византиската аристократија во контекст на походите на Балканот и за справувањето со новоформираната бугарска држава во 1185 г. Севкупно гледано, владеењето на македонската императорска династија со Византија (867–1056) резултирало со вештачко изместување на топонимите и етнонимите поврзани со „Бугарија“ и „Македонија“, што воопшто не ја одразувале реалната

географско-историска, а уште помалку етничка идентификација на Македонија и на Македонците. Ваквата византиска изворна перцепција воопшто не го доведува во прашање различниот идентитетски процес што се одвивал во Македонија, туку само го потврдува. На тоа упатува фактот што во византиските изворни сведоштва напоредно се употребуваат термините Македонија и Македонци и во географска и во етничка конотација но која, според веќе востановената политичко-идеолошка конструкција на Византија, генерално била ограничена на Тесалоника и поширокота околина. Ваквото поимање најилустративно е содржано во писмата на *Теофилакт Охридски*, кој прави јасна дистинкција помеѓу архиепископувањето во „варварската земја“ Македонија, за која го употребува терминот „Бугарија“, со „областите на нашата Македонија“. Изворната терминолошка конфузија постепено била надмината по кризата во Византија во текот на XIII–XIV век, кога реалната идентификација на Македонија нашла одраз кај авторитетните византиски историографи *Никифор Грегора* и *Јован Кантакузин.*

Што се однесува до напорите за легитимирањето на државноста, може да се забележи дека Самуил не претендирал директно да се поврзе со бугарските традиции, туку етаблирањето на новата држава го темелел врз македонските традиции. На тоа упатува концентрацијата на неговата политичка и црковна дејност во Македонија, што коинцидирало со античките македонски традиции испреплетени со културните и духовните традиции од Климентовата дејност, тенденцијата за освојување на главниот македонски град Тесалоника, како и приклонувањето кон Рим во напорите за легитимирањето на државата и црквата. Востановената традиција кај Римското папство во текот на XII–XIII век, со консекутивното наведување на Самуил, заедно со бугарскиот цар Петар, како востоличени цареви, воопшто не имплицира дека Самуил се повикувал на бугарските традиции за да го обезбеди легитимитетот на царската круна. Тоа всушност подоцна го правела Римската црква, која претендирала да го обнови сопственото црковно влијание на Балканот, користејќи го интересот на новата бугарска држава за нејзино меѓународно легитимирање во XII и во XIII век, кога македонската држава повеќе не постоела. Ваквата политика на Рим несомнено произлегувала од тенденцијата за воспоставување противтежа на Византија и на Охридската архиепископија. Дека во Македонија се етаблирала самостојна владејачка династија, независна од бугарските традиции, упатуваат и изворните сведоштва од XI век,

кои покажуваат дека лидерите на ослободителните востанија против византиската власт, концентрирани во Македонија, својот легитимитет кај народот го црпеле од нивната директна поврзаност со Самуиловата „царска лоза“. Оттаму, директен резултат од создавањето на средновековната држава во Македонија било заокружувањето на посебните културно-историски процеси што се одвивале во продолжение на повеќе векови на македонскиот простор, кои резултирале со генерациско интегрирање на македонските и словенските традиции во единствен етнички идентитет, со колективен македонски именител, асоциран со територијата на Македонија, а репрезентиран од новата царска династија, политичка и црковна елита.

# МАКЕДОНИЈА ПОМЕЃУ ВИЗАНТИСКАТА И ОСМАНЛИСКАТА ИМПЕРИЈА (XI – XIV век)

## 1. Востанијата во Македонија од XI век

Ликвидирањето на македонската држава во 1018 г. било проследено со нејзиното инкорпорирање во воено-административниот систем на Византија. Василиј II обезбедил силно присуство на византиски трупи кај клучните фортификациски градови и утврдувања на стратегиските локации. Притоа, биле разурнати некои фортификациски утврдувања, меѓу кои и во Охрид, што било проследено со конфискување на сите царски обележја, вклучително и царските круни сместени во Охридската тврдина. Градот Скопје бил промовиран во средиште на византиската воено-административна управа, со надлежност за териториите што дотогаш ги опфаќала македонската држава. Напоредно со одведувањето на членовите на царското семејство и на еден дел од политичката елита од Македонија во источните владенија на Византија, Василиј II ѝ останал доследен на практиката за назначување лојални управници од локалната елита во функција на поефикасно обезбедување контрола на теренот и на населението. Основа на политичко-идеолошката доктрина на Василиј II во напорите за консолидирање на византиската власт во Македонија и пошироко на Балканот станала Охридската архиепископија. Дозволата за автокефалниот статус на Охридската архиепископија, проследена со легитимирањето на широкиот опсег на нејзината јурисдикција на Балканот, имала за цел да обезбеди чувство на одреден степен на автономија кај новите поданици на Византија. Составен дел од ваквата политика на Василиј II било назначувањето на архиепископската функција на Јован Дебарски, по

потекло од Македонија. Задржувањето на даночниот систем од Самуиловото време, како и поставувањето на управничките функции лојални личности од локалната елита, биле во функција на сузбивањето на потенцијалната мобилизација на македонското население против византиската власт. Византиската власт на преостанатиот дел од Македонија генерално се темелела на воената управа во Солун, додека црковната јурисдикција била опфатена преку митрополиите на Солун, Сер и Филипи.

Наследниците на Василиј II по 1025 г. го ревидирале помирливиот приод при реализирањето на политичката и религиската концепција во Македонија. Индикатор за тоа е практиката воспоставена од 1037 г. за поставување охридски архиепископи од византиско потекло, кои директно ја спроведувале византиската државна и црковна политика. Засегнувањето на дотогашното слободно религиско изразување преку Охридската архиепископија, што коинцидирало со новата даночна реформа со која биле воведени платежни давачки во даночниот систем, се одразило низ силната акумулација на незадоволството кај населението во Македонија. Мошне изгледно е дека во овој период и богомилите ја интензивирале својата дејност во Македонија, на што упатуваат податоците од *Барскиūе анали,* како и зголемената продукција на апокрифна книжнина од македонска провиниенција. Ваквиот амбиент го искористила локалната македонска елита за мобилизација на народот, што резултирало со кревање востание против византиската власт во 1040 г. За легитимирање на тенденциите за реставрирање на државата во Македонија, била неопходна личност што ќе претставува обединувачки фактор за елитата и за македонскиот народ. Истата била изнајдена во Петар Делјан, кој тврдел дека води потекло од Самуиловата царска династија, преку раскинатиот брак на царот Гаврило Радомир со ќерката на унгарскиот крал. Византиските автори го посочуваат востановениот обичај кај народот за нивни лидери да прифаќаат луѓе од „царски род“. Веста за промовирањето на Делјан за цар во Белград ја обезбедила масовноста на востанието, што го овозможило брзото заземање на византиските упоришта во Ниш и во Скопје. Обидот на Византија да интервенира за да се спречи ширењето на востанието во Македонија пропаднал, бидејќи мобилизираните војници од македонските и албанските области откажале послушност и се приклониле кон сопствениот водач Тихомир, кого го прогласиле за цар. Двојната тенденција за претендирање на Самуиловата царска титула од двата формирани востанички табора била надмината откако Делјан успеал

да го ликвидира Тихомир и да ја преземе целокупната команда. Директното насочување на востаниците кон Солун, како и лесното и експресно преземање на контролата во поголемиот дел од Македонија, вклучително и на поранешната престолнина Преспа, ја илустрира комплементарноста на воено-политичката стратегија на Делјан со Самуиловата, што кореспондирало и со тежненијата на македонскиот народ. Во моментите кога востанието зазело пошироки размери, со обезбедена контрола на поголем дел од Македонија, на јужна Албанија со Драч, на делови од Грција, како и на бугарските територии до Сердика, кај востаниците пристигнал Алусијан, синот на царот Јован Владислав, кој претходно извршувал византиска служба. Поддршката што ја обезбедил Алусијан кај еден дел од македонската елита со докажувањето на своето царско потекло го принудила Делјан неволно да го признае неговиот легитимитет, по што обајцата биле прифатени како рамноправни цареви и лидери на востанието. Меѓутоа, несоодветната воена стратегија применета од Алусијан резултирала со целосен неуспех на директниот напад врз Солун, кој бил проследен со големи жртви меѓу востаниците. Поразот, сепак, не се одразил на авторитетот на Алусијан кој, по заробувањето на Делјан и неговото ослепување, успеал да се наметне како единствен цар. Меѓутоа, по вториот пораз во судирот со византиската војска, Алусијан стапил во тајни преговори со византискиот император, прифаќајќи ги ветените привилегии во замена за сопственото предавање. Однесувањето на Алусијан упатува на сериозното сомневање во неговите вистински мотиви и на можното влијание на Византија во неговото дејствување. Во секој случај, оставени без царското лидерство, со разбиена воена моќ, македонската елита набрзо била совладана од византиските војски кои, во текот на 1041 г., успеале да го ликвидираат востанието.

Пројавените политички цели на востанието за обнова на македонската држава, а посебно тенденцијата за нејзиното легитимирање преку царското потекло на Делјан и на Алусијан, ја покажале нестабилноста на византиската власт. Административните мерки што го следеле ликвидирањето на востанието, проследени со воспоставувањето на уште построга даночна политика, влијаеле за повторно мобилизирање на македонската елита. Меѓу нив се истакнал Георги Војтех, кој во 1072 г. истапил како предводник на новото востание, со средиште во Скопје. Политичките цели и мотиви на македонската елита биле истоветни како и во претходното востание, засновани на легитимирањето на тенденциите за обнова на македонската држава. Царската династич-

ка поврзаност со традициите на македонската држава била изнајдена во Дукља, преку врската на кнезот Михајло и неговиот син Бодин со Самуиловата династија. Пратеништвото на македонската елита резултирало со формирање своевиден политички сојуз, кој бил ефектуиран со прогласувањето на Бодин за цар во Призрен. Царското легитимирање, како и победата над византиската војска предводена од дуксот на Скопје, го овозможиле брзото ширење на востанието. Меѓутоа, Константин Бодин командата за ослободување на територијата на Македонија ја делегирал на еден од командантите, Петрило, додека самиот се насочил кон Ниш. Петрило, со еден дел од војската, лесно се пробил во внатрешноста на Македонија, преземајќи го градот Охрид, што создало особено силен ефект кај населението. Меѓутоа, претрпениот пораз кај Костур од византиската војска ги оневозможил востаниците да ја прошират власта и да ги консолидираат позициите во Македонија. Тоа го искористила Византија за да му нанесе решавачки пораз на Георги Војтех кај Скопје, по што лесно се пресметала и со војските на Константин Бодин кај Ниш. Во текот на 1073 г. византиските наемнички војски успеале целосно да ги уништат одбранбените востанички пунктови во Македонија, со што било ликвидирано востанието. Воспоставувањето и утврдувањето на византиската власт во одделните македонски градови и области биле проследени со уништување на дворците во Преспа, што имало симболична порака. Текот на востанието и неговиот исход го илустрира неуспехот во обединувањето на елитата во Македонија, што се должело и на различните интереси. Сепак, нивна заедничка тенденција при репрезентацијата на стремежите за обнова на државата била интенцијата за мобилизација на македонскиот народ преку повикување на колективната меморија од времето на Самуил. Токму овој фактор бил пресуден за обезбедување масовност на востанијата во Македонија, посебно на Делјановото востание, кое го воделе директните потомци на царската династија. Ваквата народна традиција се одразила и во сведоштвото на *Теофилакт Охридски*, кој укажува на „победоносните песни“ присутни во Охрид и пошироко во Македонија во XI – XII век.

## 2. Македонија во фокусот на судирите меѓу новите балкански сили

Основачот на новата византиска династија Алексиј I Комнен (1081–1118) пристапил кон реорганизација на администрацијата во запа-

ден Балкан, во чии рамки клучната позиција ја стекнала Охридската архиепископија. Идентификацијата на архиепископот Теофилакт на населението во Охрид и пошироко во Македонија како „варварска екумена“ најдобро ја илустрира тенденцијата на Византија за поефективно востановување на своето политичко и црковно влијание во Македонија и пошироко на Балканот. Тоа коинцидирало и со новиот подем на богомилството, што резултирало со рапиден пораст на неговите следбеници во југозападна Македонија, како и со распространување на ова учење од Македонија во соседните балкански земји и пошироко во Византија, вклучително и меѓу аристократските кругови во Константинопол, а посредно и во земјите на западна Европа.

Византија во периодот 1081–1085 г. била принудена да се справува со краткотрајната инвазија на Норманите на Балканот, од која била засегната и територијата на југозападна Македонија. Инволвирањето на европските крстоносци во пресметките со Турците-Селџуци во текот на 1096 г. влијаело опустошувачки на територијата на југозападна Македонија, преку која се движеле делови од крстоносните војски. Агресивната дипломатија што следела од Византија резултирала со утврдување на позициите во северен Балкан и на Јадранското Море. Внатрешната стабилност се одразила и на засилената културната активност на Комненската династија, манифестирана со изградба на цркви низ Македонија (Солун, Охрид, Вероја, Едеса, Сер, Струмичко, Преспанско и др.). Особено впечатлива е црквата Св. Пантелејмон во Нерези кај Скопје со репрезентативни фрески на византиската уметност. Во овој период подем забележале поголемите македонски градови, посебно Солун, Охрид и Скопје, што било проследено и со натамошниот пораст на крупните поседи. Иако византиското влијание преку Охридската архиепископија имало ограничувачки ефект врз словенската книжевна дејност во Македонија, со постепеното истиснување на глаголицата и со доминацијата и афирмацијата на кирилицата, македонската културна традиција продолжила да се развива. Тоа било манифестирано и со издиференцирањето на македонските јазични особености во книжевните ракописи од XI и XII век од кирилска провиниенција, кои се идентификуваат како македонска јазична редакција. Од XII век, наспроти традиционално во Охрид, книжевната дејност постепено почнала да се концентрира во североисточна Македонија, каде што во наредниот период се етаблирала Кратовската книжевна школа преку манастирските средишта Св. Гаврило Лесновски, Св. Јоаким Осоговски и Св. Прохор Пчински.

Династичкиот преврат во Византија од 1185 г. и утврдувањето на династијата Ангели биле проследени со ерозија на византиските позиции на Балканот и со краткотрајно губење на власта во Солун од Норманите. Византија била принудена да ја признае новата бугарска држава, како и да ја признае независноста на српската држава. Настаните во непосредното соседство неминовно се рефлектирале и врз Македонија. Неможноста за политичко организирање и обединување, поради концентрацијата на византиската политичка и црковна власт во Скопје, во Охрид и во Солун, била заменета со пројави на индивидуален политички сепаратизам во Македонија. Крупниот феудалец Добромир Хриз во 1185 г. се осамостоил во градот Струмица и во соседната тврдина Просек. Утврдувањето на стратегиската локација му овозможило на Хриз не само да ја одржи својата власт во независното кнежевство туку и, користејќи ги несогласувањата во византиското императорско семејство, да ја прошири власта во Пелагонија и во Прилеп. Дури во текот на 1202 г. Византија успеала да го ликвидира независниот ентитет на Хриз и да ја реставрира власта.

Опаѓачкиот престиж на Византија се потврдил во 1204 г., кога Константинопол бил освоен од европските крстоносци. Периодот на егзистирање на Латинската Империја на местото на привремено ликвидираната Византиската Империја (1204–1261) бил одбележан со континуирани судири помеѓу новите регионални држави што биле концентрирани на Балканот. Различните амбиции и стратегиски цели на новите династии довеле до создавањето на нова посебна држава со седиште во Солун, позната како Солунско Кралство, во која била инкорпорирана територијата на Македонија. Фрагментацијата, проследена со судирите помеѓу новите латински државни ентитети, била искористена од бугарската држава, која до 1207 г. успеала да ја преземе од Солунското Кралство територијата на поголем дел од Македонија, пробивајќи се до околината на Солун. Меѓутоа, од 1208 г. дошло до осетно слабеење на Бугарија и на Солунското Кралство, што било искористено од феудалната елита за реализирање на сепаратистичките политички тенденции во Македонија. Меѓу нив биле Стрез и Алексиј Слав кои, по судирот со бугарската владејачка елита, се осамостоиле во просторот на Македонија. Користејќи ја обезбедената логистичка поддршка од Србија и од локалните управници на македонските градови, во 1208 г. Стрез ја отфрлил бугарската власт и се осамостоил во градот Просек, по што ја наметнал власта и во Охрид. Тој воспоставил пријателски врски и со Алексиј Слав кој, во меѓувреме, се осамостоил во Мелник. Умешното дипломатско маневрирање на Стрез му овозможило преку Просек да ја

одржува контролата на пошироката област до 1214 г., кога бил убиен. Стрезовото кнежевство било инкорпорирано во епирската држава, која до 1215 г. успеала да преземе поголем дел од Македонија.

Во такви услови, етаблирањето на власта на Алексиј Слав во Мелник и пошироката околина, за сметка на Бугарија, се должело на неговите сојузнички односи со Латинската Империја. Трансферирањето на лојалноста кон зајакнатата епирска држава по 1216 г. му овозможило на Алексиј Слав и наредните години да ја одржува независноста. Во прилог на Слав биле и амбициите на епирскиот владетел Теодор Комнен Ангел за освојување на Солун, што било реализирано во 1224г. и го означило крајот на Солунското Кралство. Теодор Комнен ја концентрирал црковната политика во Охридската архиепископија, од која го обезбедил и крунисувањето за император (1227 г.). Тоа ја потврдило истакнатата улога што ја имала Охридската архиепископија во легитимирањето на императорските тенденции и повикувањето на византиските традиции.

Последен пат Алексиј Слав изворно е регистриран во 1229 г., без податоци за неговата судбина. Териториите под негова власт биле инкорпорирани во рамките на бугарската држава, во периодот на офанзивните походи што следеле по клучната победа над епирската војска (1230 г.). На крајот, сепак, својата супериорност на Балканот ја наметнала Никејската Империја која, за сметка на Бугарија, до 1246 г. успеала да ја наложи власта на поголем дел од Македонија, преземајќи го и градот Солун. *Георгиј Акрополит* оценува дека македонското население во овој период, во отсуство на сопствена политичка репрезентација, единствено се грижело да го „избегнува нивното уништување и да го зачува поголемиот дел од својот имот“. Тоа влијаело на лојалноста на локалната македонска елита, која се менувала во зависност од променливата воено-политичка состојба на теренот. По освојувањето на Константинопол (1261 г.), никејскиот император Михаил VIII Палеолог (1259–1282) ги обновил византиските традиции, со што Македонија повторно била инкорпорирана во рамките на Византиската Империја.

## 3. Српските завладувања во Македонија (од крајот на XIII – до средината на XIV век)

Користејќи ја немоќта на реставрираната Византиска Империја да ги одржи позициите на Балканот, српскиот владетел Милутин од

1282 г. ги фокусирал експанзионистичките походи кон Македонија, кои до 1299 г. резултирале со поместување на границата со Византија по должината на појасот Охрид – Штип – Струмица. Србија, воедно, имала најголема корист од судирите помеѓу регионалните сили на Балканот. По крупната победа против Бугарите во битката кај Велбужд (1330 г.), Србија успеала да издејствува нови територијални придобивки во Македонија. Најголема експанзија српската држава достигнала за време владеењето на Стефан Душан (1331–1355), кој до 1334 г. успеал да ја наметне српската власт на поголем дел од Македонија и од Албанија. Политичко-религиската концепција на Душан во Македонија се засновала на придобивањето на Охридската архиепископија во напорите за консолидирање на власта. Во таа насока, Стефан Душан ѝ ги потврдил дотогашните права и ѝ доделил нови привилегии на Охридската архиепископија, а се потпрел и на локалната елита за поефикасно владеење со новите територии. Јакнењето на српската држава коинцидирало со крупното востание во Солун, кое избувнало во 1342 г., иницирано од политичката групација именувана како зилоти. Тоа му овозможило на Душан до 1345 г. да ја прошири власта на речиси целата територија на Македонија без Солун. Својата доминација Душан ја заокружил со крунисувањето за цар во Скопје (1346 г.), што било легитимирано од Српската архиепископија, од Охридската архиепископија и од Бугарската патријаршија. Душан започнал да се титулира како „цар на Ромеите и Србите“ и како „македонски цар“, амбициозно најавувајќи ги плановите за освојување и на самиот Константинопол. Тој морал да се справува и со засилената богомилска активност во Македонија и на Балканот, чија дејност била казнено санкционирана со *Душановиот законик* публикуван во Скопје (1349 г.).

## 4. Формирањето на независните држави на Волкашин и Углеша

Ненадејната смрт на царот Душан (1355 г.) била проследена со интензивен процес на фрагментација на српската држава, поттикната и од меѓединастичките судири. Ваквата состојба ја искористиле повеќемина феудалци за востановување на сопствена независна власт во Македонија. Како резултат на тоа, во 50-тите години од XIV век, територијата на Македонија била поделена на повеќе области, контролирани од независни феудалци.

Трендот на феудалниот сепаратизам во Македонија и антиципирањето на незадоволството кај македонското население придобиле карактер на поефективно политичко организирање, што било манифестирано со создавањето на две моќни држави во Македонија до крајот на 1365 г., раководени од браќата Јован Углеша и Волкашин. Углеша (1365–1371) создал независна држава концентрирана на територијата јужно од седиштето во Сер, стекнувајќи деспотска титула. Волкашин (1365–1371) ја етаблирал опширната држава со седиште во Прилеп, која добила и кралска титуларна форма. Во рамките на Волкашиновото Кралство, од седиштето во Прилеп била контролирана поширока македонска територија, вклучувајќи ги градовите Битола, Преспа, Скопје и Охрид. Волкашин се погрижил и за востановување кралска династија, прогласувајќи го својот син Марко за совладетел во 1370 г. Со тенденција за натамошно утврдување и легитимирање на Кралството, Волкашин се потпрел на Охридската архиепископија, лишувајќи го пеќскиот патријарх од јурисдикцијата врз Скопската и Призренската митрополија. Деспотот Јован Углеша, пак, го отстранил српскиот митрополит Сава од Серската митрополија и на негово место го поставил приврзаникот за црковно помирување со Константинопол, Теодосиј, кој бил по потекло од Македонија. Интегрален дел од црковната политика на браќата Волкашин и Углеша било подигањето цркви и манастири, меѓу кои посебно репрезентативен е манастирот Св. Димитрија во с. Сушица, Скопско. Здружените војски на Волкашин и Углеша успешно излегувале на крај и со офанзивните планови на српскиот цар Урош V. Меѓутоа, воениот капацитет на двете држави не бил доволен за посериозно спротивставување на Османлиите, кои го започнале својот незапирлив пробив на Балканот.

# МАКЕДОНИЈА ПОД ОСМАНЛИСКА ВЛАСТ
## (од XIV до крајот на XVIII век)

### 1. Појавата на Османлиите на Балканот

Кога во 1352 година Сулејман, синот на османлискиот водач Орхан (1326–1359), ја освоил тврдината Цимпе на европскиот дел од Дарданелите, никој и не помислувал дека за помалку од половина век речиси целиот Балкански Полуостров ќе биде под османлиска контрола. Инвазијата што следила веднаш по овој настан сигурно е еден од најкрупните и најсудбоносни настани во бурната историја на овој полуостров. Таа го означила почетокот на новите историски процеси коишто од корен ги измениле старите политички, културно-социјални и верски односи на Балканот, оставајќи долготрајно наследство и неизбришливи траги во многу аспекти од животот на овие простори. На местото на старите христијански држави било создадено ново муслиманско царство, познато под името Османлиска Империја, кое во следните неколку века било едно од најголемите политички фактори во Европа што ја диктирале судбината на сите балкански народи. Историјата на оваа држава започнува во Мала Азија.

Османлиската Империја изникнала од беглакот (кнежевството) на Ертогрул, припадник на номадското племе Каја, кое во подоцнежните легенди е претставено како најблагородно од племињата што им припаѓале на Турците-Огузи. Според традицијата, еден дел од племето Каја, уште пред наездата на Монголите во средината на XIII век, се преселил од Средна Азија во Анадолија. Во почетокот тие за свое место на преселба го избрале реонот Караџадаг, западно од денешна Анкара. Токму од овие места Ертогрул, бегајќи пред налетот на

Монголите, со 400-500 шатори се упатил на запад, кон поседите на селџучкиот султан Алаедин Кејкубад I. Тука успеал да ја добие на управување пограничната област (уџ) на западната граница од Селџучкото Царство кон Византија. По неговата смрт, на чело на заедницата дошол неговиот млад и воинствен син Осман (1289–1326), по кого неговите следбеници подоцна биле наречени османлии (име што ќе прерасне, со текот на времето, во синоним на Турците, припадници на Османлиската Империја – Османлии). Користејќи ја местоположбата на својот беглак, Осман наскоро почнал да ги шири своите територии за сметка на немоќната Византија. Неговото кнежевство, всушност, било тампон-зона што ги разделувала Византиското и Селџучкото Царство. Тука веќе имало голема концентрација на муслиманско население кое, во најголем дел, било номадско или полуномадско и кое во голема мера било задоено со идејата за „света војна" (газа) против христијаните. Првите водачи на тоа население, користејќи ја таа ситуација, создале цврсти и лесно подвижни воени одреди кои, поттикнати од воениот плен, постојано ги напаѓале териториите на сè послабата и политички разединета Византија. Од друга страна, нивната заднина била безбедна од причина што Селџучкиот Султанат постоел само формално, како вазална држава на Монголите. Сето тоа му овозможило на Осман, во почетокот на XIV век, да ги удри темелите на османлиската држава. Според легендите, во 1299 година, кога селџучкиот султан Алаедин Кејкубад II побегнал од својата престолнина под налетот на своите разбунтувани поданици, Осман објавил самостојност на својата територија, а себеси се прогласил за независен владетел. Веќе во текот на наредните неколку години османлиите значително ја прошириле својата територија.

Првиот поголем византиски град којшто паднал во османлиски раце бил денешниот град Бурса (Бруса). Градот бил освоен во април 1326 година, по речиси десетгодишна опсада, од страна на Орхан (1326–1359), синот на Осман. Тој ја претворил Бурса во своја престолнина, а од 1327 година овде започнало да се кове првата османлиска сребрена монета – акче. Тоа значело дека процесот на преобразба на Ертогруловиот беглак во независна државна творба бил завршен.

Патот на Османлиите кон балканските територии бил отворен по освојувањата на Никеја (1330 г.) и Никомедија (1337 г.), по што биле завладеани областите северно од Измитскиот Залив, сè до Босфорот. Со тоа Османлиите избиле на Црното и на Мраморното Море, од каде преминувањата на балканските брегови станале честа појава. Нападите

веќе не се одвивале само на бреговите туку и во внатрешноста на полуостровот. Станувало сè појасно дека периодот на задоволувањето на Османлиите само со пљачкање се ближел кон својот крај и дека нивното трајно населување на европската почва било само прашање на време.

Кога византискиот император Јован Кантакузен, 1352 година, ги повикал Османлиите да му помогнат во борбата против здружените српски и бугарски војски, синот на Орхан, Сулејман, на својот пат кон Тракија ја освоил крајбрежната тврдина Цимпе на Галиполскиот Полуостров. Веднаш потоа, за засилување на ова упориште, Османлиите во него донеле доселеници од Анадолија, не обрнувајќи внимание на барањата на Јован Кантакузен за напуштање на тврдината. Искористувајќи го земјотресот што се случил ноќта помеѓу 1 и 2 март 1354 г., Османлиите без многу мака го освоиле и Галиполе на западниот брег од Дарданелите, здобивајќи се, на тој начин, со уште посилно упориште од каде што тргнале во систематско освојување на балканските простори. За кратко време тие максимално ги искористиле минималните предности што ги имале наспрема меѓусебно раскараните и внатрешно разединети балкански држави. Преселувајќи муслимани од Анадолија во новоосвоените територии, особено сточари-номади кои брзо се прилагодувале на новите услови на живеење, Османлиите ја обезбедувале задницата на војската која, по освојувањето на Галиполе, веднаш продолжила со своите походи на север. Во тие походи прва на удар се нашла Тракија. Во 1356 година, силна војска под команда на Сулејман, синот на Орхан, се упатила кон Одрин. Но, поради ненадејната смрт на Сулејман (1357 г.), целта не била остварена. Воените операции биле обновени под раководство на вториот Орханов син, Мурат, кој во историјата влегол под името султан Мурат I (1359–1389). Всушност, со него започнало и освојувањето на Балканот.

Во првите години од неговото владеење биле освоени најголемите градови во Тракија: Димотика, Одрин и Пловдив. Веднаш потоа османлиската престолнина била пренесена прво во Димотика, а потоа во Одрин, со што османлиската држава се најавила како европска држава. Балканските христијански држави, поради меѓусебните политичко-територијални несогласувања, не ја согледале вистинската опасност што им се заканувала од новите освојувачи ниту, пак, потребата за воено обединување и заеднички настап против нив. Во исто време османлиската опасност сè уште била далеку од поголемите европски држави кои, исто така, не презеле никакви акции против новодојденците. Вак-

виот недостиг од заеднички настап и воено обединување, пред сè на балканските држави, бил една од главните причини за брзото напредување на Османлиите на Балканот. Добро организираните и лесно подвижни османлиски одреди лесно го кршеле отпорот на разединетите балкански владетели. Краен резултат на Муратовото воинствено владеење било сведувањето на територијата на Византиската Империја само на околината на Цариград, а битката на Косово Поле (1389 г.), и покрај смртта на султанот Мурат, им ги отворила вратите на Османлиите за освојување на Србија, која станала нивни вазал. Слична судбина го снашло и Бугарското Царство, чија стара престолнина Трново дефинитивно паднала во османлиски раце (1393 г.). Судбината, пак, на Македонија била одредена нешто порано, по битката на Марица (1371 г.).

### 2. Паѓањето на Македонија под османлиска власт

Непосредно пред Маричката битка двајцата најкрупни владетели на територијата на Македонија биле браќата Волкашин и Углеша. Османлиските напади прв ги почувствувал Углеша, кој се обидувал на секаков начин да ги собере околните господари за заедничка акција против непријателот. За таа цел и со намера да ја одоброволи Византија за склучување сојуз, деспотот Углеша го осудил прогласувањето на Душановото Царство и издигнувањето на Српската архиепископија во ранг на патријаршија, со што биле загрозени интересите на Цариградската патријаршија. Со овој чин Углеша ѝ ги признал поранешните права на Цариградската патријаршија на неговата територија, издавајќи за тоа повелба во март 1368 година. Меѓутоа, на овој чин Византија не реагирала така како што очекувал Углеша и одговорот дошол дури по три години (1371 г.), кога византиската страна го потврдила ова црковно помирување. Политиката на Углеша за привлекување на Византија во воен сојуз против Османлиите не успеала. Всушност, во таа своја намера тој успеал да го придобие само својот брат, кралот Волкашин. Двајцата браќа, откако ги обединиле силите, се упатиле кон Одрин. Дознавајќи за нивното движење, румелискиот беглербег Лала-шахин веднаш реагирал и упатил војска против нив. За да го искористи факторот изненадување поради својата малубројност, Лала-шахин, ноќта помеѓу 25 и 26 септември 1371 година, извршил ненадеен напад врз војските на браќата, кои биле стационирани во близина на Одрин, кај

местото Черномен, на реката Марица. Благодарение на целосното изненадување, Османлиите однеле неочекувано лесна и, во исто време, значајна победа, уништувајќи ја христијанската војска и убивајќи ги двајцата браќа. На тој начин оваа краткотрајна, но со далекусежни последици битка, им ја донела на Османлиите најзначајната победа на Балканот, со што започнала агонијата на сите други самостојни христијански држави на полуостровот.

Во рамките на тие две децении биле освоени речиси сите градови на територијата на Македонија, иако за многу од нив сè уште не може со точност да се утврди времето и начинот на освојување. Општ впечаток е дека веднаш по битката кај Марица Османлиите се задоволиле само со пљачкашки походи, задржувајќи за себе само мал дел од територијата на уништената држава на деспотот Углеша, во нејзиниот источен граничен појас. Југозападниот дел од оваа област бил приграбен од византискиот управник на Солун, Маноил II, синот на византискиот цар Јован V Палеолог, кој во ноември 1371 година го презел Сер, додека северните области ги зазеле браќата Јован и Константин Драгаш, синови на деспотот Дејан. Но, по битката кај Черномен, токму териториите на браќата Драгаш биле првата цел на османлиските напади. Браќата, чие седиште бил денешниот град Ќустендил, го избрале помалото зло и го прифатиле вазалниот статус спрема силниот непријател, кој подразбирал плаќање определен годишен данок на султанот, како и учество со воени сили на страна на османлиската војска кога и да го барал тоа султанот. Со оглед на тоа што добар дел од владенијата на браќата Драгаш се простирале на територијата на источна Македонија, може да се претпостави дека во некои градови на таа територија веќе кон крајот на 1371 и во почетокот на 1372 година биле стационирани османлиски гарнизони. На тој начин, се чини, Османлиите се обезбедиле во источниот дел од Македонија да не се случат никакви изненадувања за време на нивниот следен освојувачки поход, кој бил насочен во правец на југозападна Македонија и кој започнал во почетокот од 80-тите години на XIV век.

Во југозападна Македонија, по смртта на Волкашин, биле создадени повеќе самостојни владенија. Титулата крал од таткото Волкашин сега ја презел неговиот син Марко. Неговите браќа Андрејаш, Димитар и Иваниш не располагале со некои позначајни поседи и не можеле да играат битна улога во понатамошниот тек на настаните. Делови од Волкашиновото Кралство на територијата на Македонија приграбиле феудалецот Никола Алтомановиќ, кој го презел Костур на југ, Вук

Бранковиќ, кој најдоцна во 1377 година загосподарил со Скопје и неговата околина, како и големиот жупан Андреја Гропа, кој се зацврстил во Охрид. На таков начин, границите на владенијата на синовите на Волкашин биле сведени на тесен простор во западна Македонија: на запад до Охрид, на исток до Вардар, со исклучок на долниот тек на реката Црна, кој им припаѓал на Драгашите, а на север до Скопје и Шар Планина. На таа територија се чувствувала политичката улога на двајцата браќа Марко и Андрејаш, кои ковале свои пари и граделе манастири.

Османлиските освојувачи, пред да ги нападнат владенијата на кралот Марко, најпрвин расчистиле со остатоците од државата на деспотот Углеша. На чело на походот против овие територии стоеле неколку прочуени османлиски војсководци: Евренос-бег, Дели Балабан и Лала-шахин. Во периодот од 1382 до 1384 година тие освоиле неколку значајни тврдини и градови во источна Егејска Македонија: Кавала, Марулија (Аврет Хисар), Драма, Зихна, Бер и, најзначајниот меѓу нив, Сер, кој паднал на 19 септември 1383 година. Со тоа Османлиите успеале да ја покорат целата поранешна држава на деспотот Углеша, а ако се земе предвид дека браќата Драгаш веќе биле нивни вазали, тогаш станува јасно дека тие воспоставиле контрола над речиси половината од територијата на Македонија.

Новата воена кампања, чија цел била преостанатиот дел од Македонија, западно од реката Вардар, кој бил во рацете на Волкашиновиот син Марко, започнала во 1385 година под водство на румелискиот беглербег Тимурташ-паша. Тој, откако собрал голема војска, најпрвин се упатил кон Прилеп и Битола, двата најголеми града во Пелагонија. Пробивот најверојатно бил извршен преку вазалната територија на Константин Драгаш. Со оглед на тоа што главната цел на овој поход било ликвидирањето на владенијата на кралот Марко, најпрвин бил нападнат и заземен Прилеп, кој се предал без борба. Веднаш по паѓањето на Прилеп била опсадена и Битола која, за разлика од Прилеп, давала силен отпор. По извесно време градот конечно бил освоен, по што бил подложен на пљачка поради непослушноста за негово мирно предавање. На тој начин, со освојувањето на овие два града, била ликвидирана самостојноста на Марковото Кралство и, се чини, дека токму како последица на овие османлиски освојувања можело да следи и воспоставувањето на вазалниот однос на кралот Марко спрема султанот.

Кампањата на Тимурташ-паша ја почувствувал и најголемиот град во Македонија, Солун, кој се нашол на удар на османлиските сили

за време на нивното враќање од походот во Албанија. Меѓутоа, овој обид за негово освојување не донел резултат, што не значело и откажување од страна на Османлиите од идејата за заземање на најголемиот македонски град. Конечно во 1387 година, по речиси двегодишно измачување на градот, тој паднал во рацете на Хајредин-паша. Но, тоа не било неговото дефинитивно покорување. Во него бил стациониран само мал османлиски одред, кој требало да го гарантира плаќањето на арачот што бил одреден со договорот за признавање на врховната султанска власт од страна на градските власти. Меѓутоа, овој одред бил во градот само три години и во 1390 година бил повлечен за набргу, 1391 или најдоцна 1394 година, повторно да биде вратен со што овој најважен приморски центар на Македонија веќе во последната деценија на XIV век бил под директна османлиска управа.

Османлискиот поход од 1385 г. не значел само освојување на централна Македонија. Во годините што следеле (до 1391/1392) биле освоени речиси сите позначајни градови во западна и на северна Македонија: Воден, Охрид, Костур, Кратово, Скопје, кое им давало силен отпор на освојувачите пред тие конечно да успеат да влезат во него и потоа да го претворат во силна воена база за своето натамошно напредување на север, во Србија и во Босна.

Скопје, по сè изгледа, бил последниот пункт од каде им бил даван отпор на новите освојувачи. Неговото паѓање значело и целосно покорување на Македонија. Вазалните територии на кралот Марко и на Константин Драгаш биле само мали острови што опстојувале во османлиското море. Нивната агонија траела до 1395 година, кога и двајцата како вазали на султанот загинале во битката кај Ровине против влашкиот војвода Мирче. Исто така, ниту краткотрајното ослободување на Солун (1403–1430), издејствувано од страна на византискиот император Маноил II во почетокот на интеррегнумот во Османлиската Империја (1402–1413), немало никакво значење за Македонија, која веќе била цврсто стегната во рамките на новата држава. Новите закони и норми веќе почнале да го менуваат дотогашниот начин на живеење.

## 3. Административно-територијалното уредување на Македонија во османлиската држава

Внатрешната организацијата на Османлиската Империја била изградена врз наследството на неколку држави кои постоеле на просто-

рот на блискиот и Средниот Исток. Во прв ред тоа било наследството од Селџучкото и Византиското Царство, а биле преземени искуства и од другите средновековни балкански држави. Османлиската Империја, како и другите источни деспотства, била теократска држава. Врховен владетел бил султанот, кој имал неограничени права во поглед на политичките, воените и државните прашања и за своите постапки одговарал само пред Алах. Својата власт султанот ја спроведувал преку Царскиот Совет или Диванот, во кој членувале највисоките државни функционери. Посебно место во Диванот имал првиот везир, кој бил главен советник и помошник на султанот и во чие име ја извршувал политичко-извршната власт. Секое лице, без оглед на класната или верската припадност, имало право да му се обрати усно или писмено на Диванот, како на највисоко тело во државата. За поважни прашања и жалби рајата тоа најчесто го правела со испраќање свои делегации. Основен закон во Османлиската Империја врз кој се темелела правдата бил шеријатот, односно исламскиот верски закон. Но, исто така, постоеле и бројни султански закони, т.н. кануни, кои третирале прашања за кои шеријатот не можел да даде одговор, но кои при нивното донесување морале да бидат усогласени со него.

Уште за време на првите султани, османлиската држава посебно внимание посветувала на административно-територијалната поделба и на управата во новоосвоените територии. Во почетокот, тие територии биле поделени на неколку окрузи, т.н. санџаци или ливи, на чие чело стоеле санџакбегови или мирливи. Кога османлиските владеења се зацврстиле на Балканот, бил создаден Румелискиот беглербеглак, со што сите освоени европски територии биле ставени под единствена управа. Седиштето на оваа најголема управно-политичка единица најпрво било во Едрене, а потоа во Софија. Пандан на овој прв беглербеглак на Балканот бил Анадолскиот беглербеглак на азиска почва. Подоцна биле создадени и други беглербеглаци, чиј број во втората половина на XVI век изнесувал 16. Овие управно-административни единици ги опфатиле санџаците, кои биле составени од уште помали управни единици, т.н. кази. Казите, всушност, биле судско-територијални единици на чие подрачје се протегале ингеренциите на еден кадија. Најмали управни единици на кои биле поделени казите биле т.н. вилаети и нахии. Поделбата на вилаети била привремена и нив постепено ги заменувале редовни административни единици – нахии. Нахијата на Балканот многу често одговарала на предосманлиската „жупа“, чија територија останувала иста, но сега со ново име – нахија. Ваквата адми-

нистративно-територијална поделба на османлиската држава, со извесни промени, повеќе формални, останала сè до крајот на нејзиното постоење и играла важна улога во успешното функционирање и во контролата на централната врз локалната власт.

Македонија, во поглед на административната припадност, постојано била дел од Румелискиот беглербеглак, а нејзината територија влегувала во состав на повеќе санџаци. Во XV и XVI век имало вкупно седум санџаци, формирани во различно време, кои целосно или делумно се простирале на територијата на Македонија. Тоа биле санџаците: Паша, Ќустендилски, Охридски, Солунски, Скопски, Јанински и, привремено, Лерински санџак.

Еден од најстарите и најголеми санџаци во Румелискиот беглербеглак бил Одринскиот санџак со кој директно управувал румелискиот беглербег, со титула паша, поради што и го добил називот Паша санџак. Овој санџак зафаќал и најголем дел од територијата на јужна и северна Македонија. Во првите децении на XVI век нему му припаѓале градовите, кои истовремено биле и центри на кази и на нахии: Драма, Зихна, Неврокоп, Демир Хисар, Аврет Хисар, Сер, Солун, Eниџе Вардар, Сидерокапса, Бер, Серфиџе, Хрупишта, Костур, Биглишта, Скопје, Тетово, Кичево, Велес, Прилеп и Битола. Поради неговата големина, овој санџак станал неподобен за управување и во наредните години, со одземање територии од него, биле создадени два нови санџака: Солунскиот и Скопскиот, кои го поделиле Паша санџакот во два неповрзани дела.

Ќустендилскиот санџак се простирал на македонска, српска и бугарска територија, а се смета дека бил создаден по загинувањето на Константин Драгаш (1395 г.), кој ја држел оваа област како османлиски вазал со центар во Ќустендил. Во неговиот состав влегувала цела североисточна Македонија, со териториите и административните центри: Кратово, Нагоричане, Славиште, Штип, Кочани, Пијанец, Малешево, Струмица, Петрич, Мелник, Дојран, Бојмија, Конче, Тиквеш, а делумно и Мариово и Пчиња.

Почетокот на постоењето на Охридскиот санџак, исто така, се поврзува со 1395 година и загинувањето на кралот Марко во битката кај Ровине. Во рамките на овој санџак, со центар во Охрид, влегувал само мал дел од западна Македонија, додека неговата територија, во најголем дел, се простирала во Албанија. Кон крајот на XVI век од македонска територија кон овој санџак припаѓале казите Охрид, Дебар

и Старова, во чиј состав влегувале нахиите: Охрид, Преспа, Дебарца, Горни Дебар, Река, Жупа, Долго (Голо) Брдо, Мокра и Гора.

Солунскиот санџак бил создаден со одземање територии од огромниот Паша санџак. Точното време на настанување на овој санџак не се знае, но кон средината на XVI век, кога тој се зацврстил како управна единица, во него влегувале казите: Солун, Бер, Аврет Хисар, Енице Вардар, а нешто подоцна Воден и Сидерокапса. Карактеристично за овој санџак е тоа што тој се простирал исклучиво на македонска територија.

Скопскиот санџак, со центар во Скопје, бил создаден најдоцна во 1553 година, кога за првпат оваа област се спомнува како санџак на чело со санџакбег. Кон него припаѓале казите кои порано биле во состав на Паша санџакот: Скопје, Тетово, Прилеп и Кичево. И овој санџак, кој со мал исклучок на север ја опфаќал нахијата Качаник, се простирал исклучиво на македонска територија и не претрпел некои позначајни промени во однос на неговиот состав.

Освен горенаведените санџаци, во југозападна Македонија навлегувал санџакот Јанина, кој од македонска територија во себе ја вклучувал казата Гребена (Гревена). Исто така, за еден краток период, меѓу 1520 и 1530 година, на територијата на Македонија постоел и Леринскиот санџак, кој се поклопувал со територијата на казата Лерин. Но, околу 1530 г., тој бил укинат и повторно сведен на каза, која била приклучена кон Паша санџакот.

Ваквата административна поделба на територијата на Македонија се задржала и во наредните векови на османлиската доминација. И покрај тоа што границите на државата постепено се praметувала на север, овие санџаци не претрпеле никакви позначајни територијални промени. За еден подолг период тие постоеле во овие граници и функционирале како цврсти административни управни единици.

## 4. Османлискиот феудализам

Османлиската држава била организирана врз систем на воен феудализам, наречен тимарско-спахиски систем, кој се темелел врз државната сопственост на земјата. Имено, за врховен сопственик на обработливото земјоделско земјиште во Османлиската Империја се сметала државата, персонифицирана во султанот. Користењето на тоа земјиште се остварувало преку формата спахилак, а се состоела од доделува-

ње земјишни поседи на лица што за уживањето на плодовите од поседите биле должни да извршуваат определена државна, а пред сè воена обврска. Обработката на добиената земја била должност на селаните што живееле на неа и кои им плаќале даноци на поседникот-спахија и на државата. Всушност, во тимарско-спахискиот систем владеел принципот на поделена своина. Право на иста земја, во исто време, имале државата, спахијата и селаните. Значи спахиите, после државата, биле „вторите“ поседници на земјата. Земјишното лено што го добивале спахиите се јавува во три вида со различен годишен приход: тимари, со годишен приход од 2.000 до 19.999 акчиња; зеамети, со приход меѓу 19.999 и 99.999; и хасови, со годишни приходи преку 100.000 акчиња. Висината на приходот ја одредувала големината на воената обврска на спахиите. Поседниците на најмалите тимари биле задолжени самите со своја опрема да учествуваат во воените походи, додека оние со поголеми тимари морале со себе да носат и определен број помошници, како и да ги опремат со одредена воена опрема. Спахиите немале право да ги отуѓуваат своите тимари и зеамети ниту со купопродажба ниту со отстапување или подарување. Тие, всушност, располагале со приходот од земјата, а не со самата земја. Тимарот можел да биде наследен од синот само доколку тој ги преземал воените обврски од својот татко. Ваквиот воен феудализам потполно се инсталирал на територијата на Македонија кон средината на XV век, каде што преовладувале малите тимари со годишен приход од 2.000 до 6.000 акчиња.

Во раниот период од османлиската доминација во Македонија имало и спахии-христијани што поседувале тимари. Тоа биле, всушност, припадници на старата христијанска феудална класа, а припадноста кон таа класа било главниот критериум за добивање тимар. Вклучувањето на овие христијани во османлиската војска била смислена политика на османлиската држава со цел новоосвоените територии да бидат побрзо и полесно смирени, а домашната феудална класа неутрализирана. Во средината на XV век, во Прилепската и Кичевската нахија, во рацете на христијаните имало 27 тимари и еден зеамет, а во 1466/1467 година во Дебарската област бројот на христијанските тимари изнесувал 18. Зеаметот, што го држел Ѓерг Степан, субашија на Кичево, покрај Кичево во себе вклучувал и 29 села, 23 мезри и еден манастир и носел годишен приход од 50.200 акчиња. Со текот на времето бројот на христијаните-спахии бил во постојано опаѓање и веќе во XVI век тие речиси целосно исчезнале. Нивното исчезнување најчесто се должело на прифаќањето на исламот и претопувањето во муслиманската феу-

дална класа или, пак, со губење на своите феудални имоти, тие станувале обична раја.

На територијата на Македонија имало и хасови, кои биле најкрупни, но многу ретки имоти во Османлиската Империја. Некои од најбогатите извори на приходи во Македонија, како што биле Кратовските рудници, риболовот во Охридското Езеро и околните реки, Струга со неколку околни села, плодното земјиште во Солунско, Битолско, биле всушност хасови на султанот. Покрај султанот, со хасови располагале и везирите и другите високи функционери во државата. Познатиот скопски краишник Иса-бег бил еден од најголемите феудалци на Балканот во XV век, а хасот со кој располагал, без градот Скопје, му носел годишен приход од 763.000 акчиња.

Третиот условен поседник на државната земјата и нејзиниот главен обработувач биле селаните кои, без разлика на нивната верска припадност, го носеле заедничкото име раја. Во своето најшироко значење, поимот раја ги означувал поданиците-производители кои, за разлика од припадниците на воената класа, плаќале даноци. Во подоцнежниот период овој термин сè повеќе се однесувал само на христијаните. Селаните држеле ограничена површина земја чија големина се движела од 70 до 150 донуми, што зависело од квалитетот на земјиштето. Кај христијаните таа земја се нарекувала со стариот словенски збор баштина, а кај муслиманите чифлиг, од османлискиот збор чифт – пар, а е поврзан со чифтот волови (ѕевгар) потребен за обработка на еден чифлиг или баштина. За добивање баштина (чифлиг), селанецот му плаќал определена такса на феудалниот господар на земјата, односно спахијата. Со тоа селанецот се здобивал со тапија за земјата, која не можела да му биде одземена сè додека редовно и потполно ги исполнувал своите обврски што произлегувале од владеењето на добиената земја. Со дозвола на спахијата тие можеле да ја наследуваат или да го продаваат правото на користење на таа земја. Новиот поседник морал да ги прифати сите феудални обврски на претходниот поседник. Со закон било забрането рајата самоволно да го напушта своето место на живеење и да оди на друго место. Спахијата имал законска можност во рок од 15 години да го присили пребегнатиот селанец да се врати на неговата земја. На тој начин рајата била двојно врзана и за земјата и за феудалецот-спахија. Таа не можела да го промени својот статус затоа што со правни норми било строго утврдено дека „синот на рајата е раја“.

Економската потчинетост на рајата се изразувала преку феудалната рента што селаните им ја давале и на феудалецот и на државата. Имало три вида феудална рента: работна (ангарија), натурална (продуктивна) и парична. Отпрвин преовладувала натуралната рента која, со текот на времето, била заменета со парична. Најслабо била застапена работната рента, која најчесто била во корист на државата. Селанецот бил должен, заедно со неговиот добиток, да учествува во изградба и поправка на патишта, тврдини, мостови и други јавни објекти, потоа да транспортира храна, оружје и опрема за војската и сл. Во многу поограничени размери, селаните работеле ангарија и во корист на феудалецот. Тие биле должни да му изградат куќа и амбар на спахијата, да го пренесат до амбарот или до пазарот делот од производството што на име на десеток требало да му го дадат на спахијата, како и неколку дена без надомест да работат на неговиот имотот. Натуралните давачки, повеќе на број, најчесто оделе во полза на непосредните феудални господари. Основен натурален данок бил десетокот (ушур), кој се земал од различни земјоделски и градинарски производи. Од некои продукти десетокот често бил земан во пари, што било резултат на настојувањата на феудалците, спротивно на законот, натуралната рента да ја претворат во парична. По законски пат, во вид на парична рента, феудалецот го земал данокот испенџе, што го плаќале сите работоспособни христијани. Полниот износ на овој данок бил 25 акчиња, додека висината на истиот данок земан од муслиманите и наречен ресми чифт изнесувала 22 акчиња. Во пари биле земани и давачките за домашните животни, како што биле овците и свињите, потоа за летните и зимските пасишта, за воденици, валавници, самокови и др. Спахијата земал и други парични такси што не биле поврзани со производството, какви што биле свадбарината, глобата за престапи, за наследство и др.

И државата учествувала во собирање на паричната рента. Најзначаен од овој вид даноци бил арачот или џизието. Него го плаќала само немуслиманската раја, односно христијаните и Евреите, како замена за неслужење воена обврска и како доказ за нивната лојалност кон државата. Иако познат и под името главарина, до крајот на XVII век, овој данок се наплатувал од семејство (хане). Неговата висина зависела од имотната состојба на обврзникот и од финансиските потреби на државата, меѓутоа, тој постојано растел и од 140 акчиња во XVI век, во почетокот на наредното столетие пораснал на 400-500 акчиња.

Посебно тежок за христијанската раја бил т.н. данок во крв (девширме). Тој се состоел од собирање на најздравите деца од христијанската раја, кои потоа биле водени во Истанбул, преведувани во ислам и подложувани на специјален режим на воспитување. Најнадарените од овие деца, наречени ич оглани (внатрешни деца), биле избирани и тренирани во една од царските палати, со цел да станат лична придружба на султанот. Повеќето од другите деца (аџеми оглан) станувале припадници на јаничарскиот корпус. Јаничарите биле воспитувани во духот на милитантниот ислам и биле тесно поврзани со Бекташискиот дервишки ред. Уживале голем број привилегии, што им овозможувало да заземат високи позиции во државната хиерархија. За време на војна служеле како пешадија, заземајќи ја централната позиција во воената формација и штитејќи го султанот. Во времето на Сулејман Величествениот (1520–1566) нивниот број изнесувал 12.000. Биле укинати со султански акт донесен 1826 година откако го изгубиле своето воено значење, претворајќи се во деструктивна неконтролирана сила. Се смета дека девширмето било укинато кон средината на XVII век.

Иако сите тие што биле немуслимани во Османлиската Империја биле класифицирани како „заштитена раја“, преку арачот и девширмето најочигледно се изразувале верската дискриминација и нерамноправниот третман на немуслиманите во однос на муслиманите. Освен овие најважни даноци, државата во одредени периоди користела и редица вонредни даночни обврски (avarizi-i divaniyye ve tekalif-i orfiyye), кои уште повеќе ѝ ја отежнувале положбата на рајата.

Еден дел од рајата бил зафатен со извршување на разни специјални служби во полза на државата, поради што уживал некои даночни олеснувања. Во градовите, каде со текот на времето занаетчиството забележало силен подем, тоа најчесто биле специјализирани занаетчии, особено оние што биле задолжени за изработка, одржување и поправка на оружјето во градските тврдини и сл. Така, целото муслиманско и христијанско население на Солун било ослободено од сите вонредни давачки во замена за чување на дваесет и четирите морски кули во Солунскиот Залив. И жителите на Охрид, исто така, биле ослободени од вонредните давачки во замена за одржување на Охридската тврдина.

Сред селското население се развиле неколку такви специјални задолженија и служби кои биле извршувани во полза на државата. Овие специјални задолженија им овозможувале на нивните извршители извесни даночни олеснувања. Тоа биле: војнуците, дервенџиите, мартолозите, соколарите, оризарите и др. Војнуците биле припадници на по-

себен војнички ред во османлиската војска. Биле вооружени со копја и, како помошни одреди, најчесто во улога на претходница, учествувале во воените походи. Обичните војнуци биле христијани, додека повисокиот старешински кадар им припаѓал на муслиманите. Најраширени во Македонија биле дервенџиите, кои биле задолжени да ги обезбедуваат и одржуваат тешко преодните и опасни места на јавните патишта. Ваквата служба најчесто ја вршеле христијаните од селата во близина до премините, кои со чукање во тапан им давале до знаење на патниците дали патот е слободен и прооден. Поради даночните олеснувања, припадниците на овие посебни групи население биле познати под името „привилегирана раја“.

## 5. Демографските поместувања

### *5.1. Колонизација*

Османлиското освојување на Македонија донело промени во сите сфери од животот, но се чини највпечатливи биле промените во демографската сфера. Веднаш по освојувањето, силен колонизаторски бран од муслиманско население, составено од османлиски етнички елементи, ја заплиснал Македонија. Новите жители најпрвин се населиле во градските центри. Средновековните македонски градови веќе биле оформени и како економски центри во својата околина и како утврдени стратегиски средишта преку кои поминувале значајни раскрсници. Поради тоа, поголемиот дел од колонизаторите се насочиле кон градовите, како најпогодни центри за контрола на христијанската селска околина. Најпрвин во нив се стационирале воените гарнизони, а за кратко време била воспоставена и новата администрација, регрутирана исклучиво од муслиманскиот елемент. Ваквото воено и административно присуство на муслиманите во градовите неминовно со себе ги повлекло и сите други неопходни служби за нормално световно и духовно функционирање на муслиманската градска средина. Тоа особено е видливо во поголемите македонски градови, како што биле Сер, Скопје и Битола и кои, уште во втората половина на XV век, биле со побројно муслиманско население. Освојувачите настојувале испразнетите населби да ги пополнат со свои лојални луѓе, како и со занаетчии и трговци чии активности, пред сè, биле поврзани со натамошните воени акции. Османлискиот хроничар Ибн Кемал пишува дека Јигит-

бег, по освојувањето на Скопје, „спремните куќи на неверниците што останаа празни, а ги имаше во изобилство, ги наполни со своите спахии и робови, и со полно внимание се зафати со поправка на оштетувањата на тоа место што го направи свое седиште...“. Вакви активности спроведувани од страна на моќни и влијателни личности за населување на свои луѓе во освоените градови сигурно биле преземени и во Охрид и во Штип, градови во кои се етаблирале познатите османлиски семејства Охризаде и Иштипзаде, а во Сер и Ениџе Вардар тоа го направил славниот војсководител Евренос-бег.

Најважен елемент во колонизацијата на територијата надвор од градските центри биле Јуруците, чие населување во Македонија особено било интензивно во XV век. Нивното доселување било на доброволна основа, но многу често зад тоа стоела присила мотивирана од воените, политичките и економските интереси на османлиската држава. Областите во кои најчесто се населувале биле поврзани со важните комуникациски и стратегиски правци во Македонија, како што биле: Солунската област, Серско, Овче Поле. Освен економска функција, овие номадски сточари имале и важна воена улога бидејќи дел од нив биле вклучени во посебна воена организација. Македонските Јуруци биле организирани во два големи санџака: Солунскиот и Овчеполскиот јуручки санџак, именувани според територијата на која се концентрирале. Во секој од овие санџаци имало определен број воени јуручки единици, именувани како оџаци, во чиј состав влегувале по 30 лица. Се смета дека во XVI век во овие оџаци биле вклучени 17.600 Јуруци, додека вкупниот број на јуручкото население во Македонија изнесувал околу 140.000 лица. Со текот на времето ова номадско население постепено преминало на седелечки начин на живеење, а негово главно занимање, покрај сточарството, станало и земјоделството.

За време на османлиското владеење во Македонија се доселило и бројно еврејско население. Бегајќи од инквизицијата во Шпанија и во Португалија, дел од Евреите од овие земји, познати под името Сефарди (т.е. шпански Евреи), нашле сигурно прибежиште во Османлиската Империја. На македонска територија, најмногу од нив се населиле во Солун, каде што кон средината на XVI век имало речиси 3.000 еврејски куќи. Во 1530 година тие биле поделени во 21 општина: Шпанија, Сицилија, Магреби, Лисабон, Италија, Отранто, Езхаим, Каталон, Арагон, Сицилија – стара, Каталон – стара, Шалом, Мадрас, Пулија, Прованса, Кастилја, Евра-Португал, Аламан, Геруш – Калавриш (т.е. Калабрија), Сарагоса и Крф. Поради тоа овој град бил наречен „град-мајка на

Израел“. Од него Евреите се раширилe и во други македонски градови. Во пописот од 1528 година за Евреите во Штип е наведено дека пристигнале од Солун, а најверојатно и битолските Евреи, кои потекнувале од Португал и од Арагон, а во Битола дошле преку Солун. Истераните Евреи од Сицилија и од Италија во Македонија пристигнувале преку Дубровник, а по Мохачката битка (1526 г.), Евреи од Будим, од Пешта и од Алба Реал биле преселени во Кавала, во Сер и во Драма. Други градови од Македонија во кои се формирале мали еврејски колонии биле: Скопје, Бер, Костур, Кратово и Струмица. Доселувањето на Евреите значело не само збогатување на етничката структура на македонските градови туку и поттик за побрз стопански и трговски развој.

Во почетните години на османлиската доминација имало и примери на присилно депортирање на домородното христијанско население. Познати се два такви примера од XV век поврзани со градовите Охрид и Скопје. Во првиот случај султанот Мехмед II Фатих, 1466 година, наредил во Истанбул да бидат депортирани охридскиот архиепископ Доротеј, заедно со многу охридски клерици и болјари, најверојатно поради нивното антиосманлиско дејствување за време на востанието на Скендербег. Депортираните охриѓани во Истанбул формирале свое маало, кое било наречено Охридско маало, а е регистрирано во пописот на населението на Истанбул близу еден век по депортирањето. Во исто време, односно 1467 година, биле депортирани и жители на Скопје, поточно, 15 православни куќи биле преселени во албанскиот град Коњух (Елбасан), кој бил изграден како тврдина наменета за борбата против Скендербег. Освен овие скопски христијани, како жители на Елбасан, во пописите на неговото население од XVI век фигурираат и семејства од Охридско, од Костурско и од Серско кои, исто така, биле присилно населени во овој град.

Врз демографската структура на населението влијаеле и честите војни, востанијата и феудалната анархија поради кои се случувале миграции и напуштање на цели области од страна на македонското христијанско население. Како резултат на тие миграции, кон крајот на XVII и во XVIII век, во западниот дел на Македонија постепено почнало да се населува албанско население од Албанија. Сè до крајот на XVII век албанското присуство на територијата на Македонија останало скромно. Нивното прво помасовно населување во западна и во северна Македонија се случило по повлекувањето од Македонија на австриската војска (1689/1690 г.) за време на големата Австро-турска војна (1683–1699). Заедно со повлекувањето на Австријците, на север се повлекол и голем

дел од христијанското население во северозападна Македонија, кое во војната учествувало на страната на Австријците или зеле учество во Карпошевото востание (1689 г.). Најголема преселба се случила од: Тетовско, Скопско, Кумановско, Кривопаланечко, а тоа предизвикало опустување на цели области и исчезнување на многу населби. Наскоро во овие области започнале да се населуваат лојални муслимани-Албанци од соседна Албанија, што довело до значајни и трајни промени во етничкиот состав на населението во тие региони. Ова доселување било поттикнувано од централната власт, која на истакнатите албански бегови им давала на управување цели области. Познато е дека веднаш по Карпошевото востание, до Арнаут Коџа Халил-паша, сераскерот на Мореја (Пелопонез), кој учествувал во задушувањето на востанието, бил упатен ферман со кој се наредувало „на истакнатите и храбрите арнаутски бегови од вашето подрачје во име признание и награди да им се доделат 25 парцели мириско земјиште". Наскоро овие бегови се претвориле во локални моќници без контрола од централната власт.

Албанското доселување во Македонија продолжило и во текот на целиот XVIII в., особено во неговите последни децении, кога анархијата во Османлиската Империја ја достигнала својата кулминација. Власта била немоќна пред самостојните албански бегови, кои имале свои војски составени, исто така, од Албанци. Во времето на моќниот Али-паша Јанински цела југоисточна Албанија, во која имало бројни словенски населби, била преплавена со албанско население. Тогаш Албанците допреле до Охридското Езеро, до самиот манастир Св. Наум. И во времето на Мустафа-паша Скадарски, кој во првата половина на XIX в. држел области што се протегале се до р. Вардар, христијанското население во западна Македонија морало да се повлекува кон исток. Нападите во Гостиварско и во Дебарско натерале многу македонски христијански семејства да се иселат, а на нивно место се доселиле Албанци. Оттука албанскиот пробив продолжувал понатаму, подлабоко во територијата на Македонија, преминувајќи кон Скопје, Куманово, Кичево, Прилеп, Битола, Велес и Тиквеш. Се смета дека во перидот од 1780 до 1840 година бројот на Албанците во Македонија пораснал на околу 50.000 лица, а тие се доселиле главно од албанските области Мат и Љума, од околината на Пешкопеја, потоа од разни предели на северна Албанија, од јужна Албанија од пределите на Колоња и на Корча, од Голо Брдо и од Елбасанско.

Исто така, по катастрофата на влашките населби Москополе, Сисан, Николица, и Пљаса, опустошени 1788 г. од страна на Али-паша

Јанински, влашкото население било приморано да емигрира. Мнозина од нив се населиле во македонските населби Крушево, Битола, Солун и во други места. Таа миграција, исто така, носела демографски промени во одредени македонски реони.

### *5.2. Исламизација*

Вториот фактор што придонел за демографските промени во Македонија била исламизацијата. Процесот на ширењето на исламот меѓу христијаните започнал во XV век, а особено дошол до израз во XVI век. Нерамноправната социјално-економска положба на христијаните во однос на муслиманите и нивниот статус на граѓани од втор ред биле најважните причини за прифаќањето на новата вера. Нерамноправноста се рефлектирала во: плаќањето повисоки даноци, немањето право да бидат вклучени во државниот и воениот систем на империјата, забраната да носат оружје, немањето право во судовите да сведочат против муслимани и сл. Поради тоа, преминот во исламот бил речиси единствениот начин да се избегне дискриминацијата и да се добие статус на полноправен член на општеството. Исламизацијата посилно се почувствувала во градските средини, каде концентрацијата на муслиманите била поголема отколку по селата. За да ги зачуваат своите позиции во градот, некои од припадниците на старата христијанска феудална класа, од занаетчиите и од трговците биле меѓу првите што го прифаќале исламот. Тоа им гарантирало дека нивниот имот и остварените позиции во градот ќе останат недопрени. Значајна улога во исламизацијата на градското христијанско население одиграле и бројните верски исламски институции во градовите, кои претставувале места од каде се ширела исламската вера и преку кои се вршела строга контрола врз новите верници. Исто така, преминувањето во исламската вероисповед на припадниците на старата феудална христијанска класа бездруго поттикнало и дел од обичната градска христијанска раја да го направи истото. Уште повеќе што сиромашните градски жители во тоа го гледале единствениот спас од сиромаштијата. Колкав бил размерот на исламизацијата по градовите покажува и податокот дека во втората половина на XVI век од 1/4 до 1/3 од муслиманското население во градовите биле исламизирани христијани. Карактеристично за градските конвертити е тоа што верската конверзија во исто време значела и етничко конвертирање. Имено, исламизираните жители во градовите, поради постојан контакт со бројното турско население и силната

социјална контрола, освен верата, биле принудени целосно да ги прифатат и јазикот, навиките и начинот на живеење на својата нова вера. На тој начин, заедно со менувањето на верскиот идентитет, тие постепено го менувале и својот етнички идентитет.

Што се однесува до исламизацијата на селското христијанско население, таа ни оддалеку не го достигнала степенот присутен кај градското население. Само нешто повеќе од 3% од вкупниот број на муслиманското селско население во XVI век порано ѝ припаѓале на христијанската заедница. Покрај економските причини, во ширењето на исламот важна улога одиграл и дервишкиот ред на бекташиите. Нивните верувања, полни со елементи од христијанското и од паганското верување на балканските народи, овозможувале полесно прифаќање на исламската религија од страна на христијаните. За изградба на своите текиња бекташиите многу често избирале места што биле свети за христијаните и кои, со текот на времето, станувале свети за верниците и од двете религии. Таков е случајот со теќето на Х'д'р Баба кај Македонски Брод, подигнато на местото на кое, според верувањата, пред тоа постоел манастир Свети Никола. Исто така, може да се претпостави дека кон дервишките редови, како еретички групи, чии учења не биле во согласност со официјалниот ислам, се приклучиле и некои од припадниците на средновековните христијански еретички движења, какво што било богомилството.

Конечно, кога се зборува за процесот на ширењето на исламот меѓу христијаните, треба да се истакне дека тој не бил резултат на систематска исламизација, смислено спроведувана од страна на државата. Инфилтрирањето на исламот меѓу христијаните најчесто се вршело преку населување на едно или повеќе муслимански семејства во христијанската средина или, пак, преку придобивање за новата вера на некое угледно и авторитетно христијанско семејство. Во тој поглед, мошне индикативен е примерот со реканското село Жировница. Имено, ова село во текот на 1536–1539 година било речиси целосно христијанско и со само три муслимански семејства. Но, веќе во пописот од 1583 година, бројот на муслиманските семејства во него изнесувал 69, а името на првиот регистриран муслиман гласи Мустафа Жупан. Средновековната христијанска титула *жупан*, содржана во името на ова лице, упатува на претпоставката дека тоа или било старешина на селото или имало голем авторитет кај селаните, а неговата исламизација влијаела и другите христијани од селото да го прифатат исламот. Се разбира, употребата на сила од страна на локални моќници

или на претставници на локалната власт за насилно прифаќање на исламот не може да биде исклучена. Познати се случаите на Ѓорги Кратовски од 1515 година и на Злата Мегленска од 1794 година, кои јавно биле погубени затоа што не сакале да го прифатат исламот и кои подоцна, од страна на Православната црква, биле канонизирани и прогласени за светци. Исто така, во протоколите на Солунскиот и на Берскиот кадија има записи за грабеење и насилно исламизирање на христијански жени и моми. Се чини дека помасовното прифаќање на исламот под закана со сила, особено во Западна Македонија, се одвивало во текот на XVII и XVIII век, кога се зголемила нестабилноста на централната власт и се засилиле движењата и разбојништвата на арамиските групи, кои доаѓале од соседните албански области. Токму со тие насилства може да се поврзе исламизацијата во дебарскиот крај. Втора зона во Македонија што била зафатена со помасовна исламизација во XVII век бил родопскиот крај во југоисточна Македонија. Имено, во текот на 1669 година низ тие предели поминувала главнината на османлиските сили подготвени за војна против Венеција за островот Крит, што имало директно влијание врз прифаќањето на исламот од страна на христијаните кои живееле во тие области.

Од друга страна, пак, прифаќањето на исламот не претставувало ниту брз ниту лесен процес. Дел од новите муслимани долго време по конверзијата продолжувале тајно да ја практикуваат христијанската вера. Во своите домови тие ги употребувале своите христијански имиња, ги празнувале христијанските празници и тајно ги крштевале децата во црква, додека во јавниот живот се претставувале како муслимани, се обраќале со новите муслимански имиња, оделе во џамија и ги празнувале исламските верски празници. Еден Сулејман можел да биде познат и како Константин, а Мустафа како Петко. Некои селани од западна Македонија, кога биле запрашани од која вера се, тие одговориле *ние сме муслимани, но на Богородица*. Ова т.н. криптохристијанство или двоверство се одржало на Балканот и по заминувањето на Османлиите.

### 6. Социјалната структура на населението

Поданиците на османлиската држава, во поглед на својата општествена позиција и функција, генерално биле поделени на две класи: воничка класа, т.е. аскер и обични поданици, односно раја. Припадниците

на аскерот („војската“) биле граѓани што се наоѓале на високи административни позиции, без оглед дали биле во вооружените сили или биле членови на улемата, односно верската, образовната и административната власт на државата. Овде припаѓале и високите претставници на христијанското општество, како што биле патријарсите и другите црковни великодостоинственици и функционери. Под нив се наоѓала поданиците, односно рајата, во која спаѓало мнозинството од населението, без разлика на верската припадност. Припадниците на оваа група, и муслиманите и немуслиманите, плаќале даноци и биле подложени на разни ограничувања во однос на начинот на живеењето. Тие работеле, произведувале и плаќале даноци за да им го обезбедат високиот животен стандард на припадниците на класата на аскерот, кои биле обединети во една привилегирана социјална класа. Ваквата поделеност на класи на османлиското општество била строго почитувана и преминувањето од пониска во повисока класа било речиси невозможно. Само во исклучителни случаи рајата можела да го промени својот статус и да премине во аскер.

Сепак, со оглед на силниот теократски карактер на османлиската држава, во која исламот била официјална и привилегирана религија, социјалната положба на поединецот во општеството во голема мера зависела од неговата верска припадност. Немуслиманите имале јасно дефинирано место во општеството и законски тие не биле рамноправни со муслиманите. Тие плаќале повеќе и повисоки даноци и не можеле да извршуваат служби во државната администрација и во војската. Редок исклучок во почетниот период биле спомнатите христијани спахии и некои помошни и полувоени служби. Официјалните државни службеници, командантите на вооружените сили, земјопоседниците, сите биле припадници на муслиманскиот корпус. Според тоа, верската нерамноправност на немуслиманското население во османлиската држава негативно се одразувала врз неговата социјална положба. Сепак, некои домашни црковни извори од XV век сведочат дека во почетниот период на османлиското владеење и христијанското население во Македонија имало своја богата класа. Во неколку записи од манастирот Матка крај Скопје се споменува семејството на велможата Тошник од Скопје, а во Кратовско, во XV и XVI век, живееле кнежевските семејства Бојкиќ и Пепиќ. Во подоцнежните извори оваа стара христијанска аристократија веќе не се споменува, но како припадници на повисоките социјални слоеви од христијанската заедница останале функционерите на Охридската архиепископија (архиепископ-

пите, митрополитите, епископите). Таа била единствената феудална институција од предосманлискиот период што продолжила да опстојува во новото политичко уредување. И покрај запустувањето на многу цркви, манастири и одземањето имоти, Охридската архиепископија останала крупен феудален поседник.

Кон побогатите христијани се вбројувале и припадниците на христијанската раја со посебен статус, кои извршувале разни служби за државата или служеле во помошните воени одреди. За таа своја служба тие биле ослободувани од одредени даноци, а најчесто од т.н. вонредни државни даноци, што ја правело нивната економска положба поповолна. Кон оваа група можат да бидат приклучени и христијанските занаетчии и трговци, кои живееле во поголемите градови. Градската раја, без разлика на верата, живеела подобро и побезбедно од селската. Феудалната зависност во градот се чувствувала многу послабо, особено во поголемите градови. Со развиеното занаетчиско стопанство, градот нудел големи професионални можности и помали обврски кон државата.

На дното од социјалните општествени скалила се наоѓала сиромаштијата: просјаците, слугите и робовите, без разлика на нивната верска припадност. Овие лица, за одржување на сопствениот живот, или ги работеле најтешките и најнедоходовни работи или се прехранувале со бесплатни оброци од верските институции и просјачеле. Во имаретите на поголемите градови редовно работеле јавни кујни во кои, меѓу другите, бесплатна храна добивала и градската сиромаштија.

## 7. Опаѓањето на Империјата и промените во тимарско-спахискиот систем

Владеењето на султанот Сулејман Законодавецот (1520–1566) се смета за зенит на моќта на Османлиската Империја. Нејзината територија се проширила и се зацврстила на три континенти, вклучувајќи во себе повеќе од 20 милиони жители, со што во тој момент станала една од најмоќните светски сили. Но, токму во тој период се појавиле и првите симптоми на процесот на нејзиното опаѓање. Првите знаци на тој процес се појавиле со неуспехот на Сулејман во походот на Виена и неговата смрт (1566 г.). Од тринаесетте султани што владееле во периодот од 1566 до 1718 година, само двајца, Мурат IV (1623-1640) и Мустафа II (1695–1703), биле способни да владеат. Селим II (1566–1574) бил пија-

ница; неговиот син Мурат III (1574–1595) задавил пет свои браќа и поминал 20 години во својот харем, имајќи вкупно 103 деца; Мехмед III (1595–1603), за да го обезбеди престолот, ликвидирал 19 свои браќа. Од друга страна, целиот XVII век бил век исполнет со војни кои, честопати истовремено, се воделе и на европскиот и на азискиот фронт. Долгогодишната Кандиска војна (1645–1669) завршила со зацртаната цел, освојување на Крит, но со огромни човечки и материјални загуби. Од неколкуте војни што во втората половина на XVII век се воделе на европска почва против Полска, Русија и Австрија, најтешки последици за Империјата имала војната со Австрија. Величествениот поход на Виена, кој започнал помпезно во 1683 година, завршил катастрофално со мирот во Карловци од 1699 година. Со овој мир Османлиската Империја ги претрпела најголемите територијални загуби во својата историја. И во следниот, XVIII век, главната политичка историја на Османлиската Империја се одвивала на бојното поле. Повторно нејзини главни противници биле Австрија, сè почесто Русија, како и Иран. Од војните во овој век, како предводник на антиосманлиската политика се наметнала Русија, која во XIX век имала главна улога во поддршката на борбата на балканските православни христијани за ослободување од османлиската доминација.

Воено-политичката криза на Империјата била проследена и засилена со длабоки промени што го зафатиле и тимарско-спахискиот систем. Постепеното нарушување на недвижниот карактер на тимарот како воено лено и неговото сè почесто преминување во рацете на лица што не му припаѓале на спахискиот ред биле основна причина за настанатите промени. Сè повеќе други лица, припадници на аристократијата, чиновници, лихвари и трговци, служејќи се со мито и со фалсификувани документи, станувале господари на спахиската земја, без да ги извршуваат воените обврски што произлегувале од поседувањето на таа земја. На нивно место во воените походи тие испраќале свои заменици, кои често не биле обучени за војна, ниту пак биле соодветно опремени. Одземањето на тимарите преку фалсикувани берати од законските поседници постепено ја руинирало структурата на ситните спахии-тимариоти и го поткопувало целокупниот тимарско-спахиски систем. Бројот на спахиите, од 87.000 во времето на Сулејман Законодавецот, во 1609 година се намалил на 45.000. Во исто време Портата се обидела со зголемување на бројот на јаничарите и со нивно распрснување во гарнизони низ целата земја, да ја засили својата воена моќ. Меѓутоа, ниту јаничарите веќе не биле дисциплинирана и фанатична војска како

во почетокот на нивното формирање. Нивните редови сè повеќе се пополнувале од лица што не биле регрутирани по пат на девширме, а во градовите во кои биле распоредени тие сè помалку ја извршувале својата војничка должност, а сè повеќе се занимавале со трговија, лихварство, занаетчиство, претворајќи се во влијателна политичка сила.

Меѓу резултатите на кризата во тимарско-спахискиот систем била појавата на чифлизите, како нов вид феудална сопственост. Создавањето на чифлизите било овозможено со правото на рајата под определени услови да го отуѓува, продава, подарува и наследува својот посед. На тој начин раинската земја била ставена во економски промет што овозможило таа да преминува во сопственост на лица што не биле земјоделци. Како сопственици на раинската земја започнале да се јавуваат лица од редовите на феудалната класа и од војската. Тие, со купување и спојување на мали имоти, со текот на времето станувале крупни земјовладетели – чифликсајбии, а селаните што работеле на тие имоти биле нарекувани чифчии. Всушност, чифликсајбијата бил трето лице кое се вовлекло меѓу рајата и спахијата и кое го презело правото на поседување на земјата од селанецот. Лишени од својата земја, покрај давачките кон спахијата, селаните морале да го даваат и делот што одел во полза на чифликсајбијата. Во Македонија процесот на узурпација на раинската државна земја може да се следи уште од крајот на XVI век и веќе до крајот на следниот век чифлизите станале доминантна форма на земјопосед. Во наредниот период овој процес уште повеќе се засилил, што довело до потполна доминација на чифлигарството во Империјата и до укинување на тимарско-спахискиот систем во XIX век. Спротивставувањето на спахиите и обидите на централната власт да го спречи ширењето на чифлизите немале никаков ефект.

Кризата во османлиското општество и во тимарско-спахискиот систем најмногу ја почувствувале селаните. Поради дефицитот во државната благајна, централната власт го засилила економскиот притисок врз рајата, заголемувајќи ги висината и бројот на даноците. Како пример за зголемувањето на даноците можат да послужат податоците за арачот и за вонредните давачки чии износи, до 1582 година, се движеле меѓу 50 и 70 акчиња, односно од 40 до 60 акчиња, но кои веќе на крајот од XVI век се зголемиле на 240, односно на 300 акчиња. Притисокот врз рајата уште посилно се чувствувал особено за време на војните. Тогаш се зголемувал откупот на земјоделските производи за многу пониски цени дури и од оние што биле ослободени од вонредните

давачки. Ваквата ситуација често била користена од локалните моќници кои понекогаш и по двапати годишно собирале данок. Друг начин на сè поизразеното експлоатирање на селаните биле паричните позајмици кон кои тие морале да прибегнуваат за да ги исполнат даночните обврски. Гаранција за заемот најчесто била земјата, а тоа бил еден од начините за обеземјување на селаните, кои не секогаш успевале да го вратат заемот, кој обично бил со многу високи камати. Понекогаш селаните поради неможноста да го вратат заемот бегале од земјата, како што бил случајот со рајата од Охридската каза, која во текот на 1606 година ги напуштила селата поради прекумерните камати што им биле земани од страна на лихварите. Избеганата раја најчесто заминувала во најблиските градски центри кои, во наредните векови, поради зголемениот прилив, постепепено го зголемувале бројот на христијанските жители.

## 8. Периодот на анархија и разбојништво

Трансформацијата на феудалните односи во Османлиската Империја го означила длабокото растројство на класичното османлиско општествено уредување. На надворешен план Империјата сè почесто трпела порази во судирите со модерните европски војски, губејќи територии со секој нов мировен договор и сè повеќе потпаѓајќи под економска и политичка зависност на западноевропските држави. На внатрешен план ситуацијата уште повеќе се усложнувала со своеволијата на засилените месни феудалци. Тие толку се засилиле што некои од нив држеле сопствена војска и воделе независна политика во однос на Владата во Истанбул. Централната власт не била моќна да го контролира ниту процесот на ширењето на чифлизите, што уште повеќе го зголемувало незадоволството како кај ситните тимариоти и јаничарите така и кај обичната раја. Државата, на чие чело сè почесто доаѓале неспособни султани, започнала да запаѓа во анархија и хаос, губејќи ја постепено контролата врз својата територија.

Ваквата анархична ситуација во Империјата се одразила и во Македонија. Во почетокот на XVIII век, во нејзините северозападни делови сè уште се чувствувале последиците од Австро-турската војна (1683–1699). Мнозина од населението што во борбите против османлиската војска учествувале на страна на Османлиите ги напуштиле своите огништа. Голем број села запустеле, а земјата останала необработена. Калуѓерот Јеротиј Рачанин, минувајќи 1704 година низ Овче Поле,

запишал: „...И дојдовме на тринаесеттиот конак во Горобинце на Овче Поле... Тука од едно место избројавме четиринаесет големи цркви од бел камен... а сега сите се пусти...“.

Од друга страна, во истиот период на територијата на Македонија крстареле бројни разбојнички групи кои соработувале со државните службеници. Овие, претежно албански арамиски дружини, составени од по неколку стотици лица, правеле особено големи штети во западните и централните делови на Македонија. Тие напаѓале патници, каравани, манастири, влегувале во градовите и селата и безмилосно пљачкале и убивале. Нивната моќ и смелост била толку голема што тие често напаѓале и поголеми градови. Познато е дека во текот на 1711 година околу 1.000 арамии од Мат (Албанија), со поддршка на мутеселимот на Охрид, неколку пати ја нападнале Битола. Кон овие банди сè почесто се придружувале и мартолозите кои, всушност, биле должни да се грижат за мирот и кои требало да ги гонат разбојниците. Таков бил одметнатиот мартолозбашија Хибетулах, кој шест години тероризирал во Леринско, Воденско, Костурско, Битолско и Прилепско сè додека не бил убиен (1771 г.) од страна на нерегуларните војски испратени од централната власт. Меѓутоа, по неговото ликвидирање, припадниците на овие војски продолжиле да го малтретираат населението во Битолско. Колкав бил размерот на овие разбојнички активности покажува и податокот дека бил запален и манастирот Рила (1778 г.), а во 1780 година албански арамии од обласа Колоња го ограбиле манастирот Слепче во Битолско. Мерките што ги преземала централната власт биле недоволни за да се спречат насилството, арамиството и општата несигурност раширени низ цела Македонија.

Благодарение токму на овие арамиски групи кои, исто така, играле улога и на наемни платени војски, на територијата на Македонија во XVIII век успеале да се осамостојат неколку крупни феудалци. Околу Дојран, Петрич и Мелник се рашириле имотите на фамилијата на Абдил-ага Шабандероглу, додека во Серската област се осамостоиле семејствата на Али-бег и на Исмаил-бег. Нивната власт била поткрепена од 6.000 Албанци-платеници. Во Охридско, Дебарско и Скопско владеел одметнатиот скадарски феудалец Кара Махмуд-паша Бушатлија, во Тетовско, Гостиварско и Кичевско власта ја контролирале т.н. тетовски паши, а во Охрид Џеладин-бег. Еден од најмоќните одметнати феудалци на Балканот во ова време, чија власт се чувствувала во југозападните краеви на Македонија, бил Али-паша Јанински (Тепеделенли), со седиште во Јанина. Во 1788 година тој ограбил и

уништил повеќе влашки населби во Епир, меѓу кои и познатиот град Москополе, чии жители, бегајќи пред неговите орди, се населиле во Битола, Крушево, Солун. Дури во третата деценија од XIX век централната османлиска власт успеала да ја стави под контрола ситуацијата, ликвидирајќи некои од овие моќници.

Анархичната состојба во Македонија и на Балканот уште повеќе ја усложнувало и присуството на т.н. крџалии, односно планински разбојници, кои се криеле по планините. Тие се раширили на Балканот по војната што Османлиската Империја ја водела со Австрија и со Русија во периодот од 1787 до 1792 година. Во Македонија свои засолништа имале на Шар Планина, Скопска Црна Гора, Родопите, Огражден и на Плачковица. Овие групи, составени главно од воени дезертери, биле добро вооружени и многубројни, достигнувајќи понекогаш бројност и до 7.000 луѓе. Нивни цели на напад биле села, градови, манастири и сите оние места каде што можело да се дојде до богат плен. Во текот на 1792 година група од 2.000 крџалии од Дебарско првин ја ограбиле Прилепската каза, а потоа градовите Велес и Штип. Во кодексот на струшката црква Св. Ѓоргија стои запис дека во Струга дошле близу 3.000 крџалии со војските на локалните ајани, вршејќи големи зулуми. Ваквата анархична ситуација во османлиската држава продолжила и во првите децении од XIX век, сè додека државните реформи, до извесен степен, не ја смириле ситуацијата.

## 9. Отпорот против османлиската власт

Процесот на внатрешните општествени промени и надворешните воени порази што започнале да го поткопуваат османлискиот феудален систем биле причина за засилување на експлоатација и за влошување на положбата на рајата, особено на христијаните. Тоа предизвикало реакција од нивна страна и тие започнале да се спротивставуваат на сè потешките обврски спрема непосредниот феудален господар и спрема државата. Во тоа спротивставување биле евидентни две основни тенденции. Едната имала социјален карактер и била насочена против прекумерната експлоатација и угнетување, додека другата ги изразувала, до извесен степен, ослободителните стремежи на поробеното население.

Спротивставувањето на економската експлоатација најчесто се изразувало низ неоружен отпор, кој се пројавувал на различни начини

и форми. Широко распространети форми биле напуштањето на земјата и одењето на други земјишни парцели, преобразувањето на ораниците во лозја, бавчи и градини, криењето за време на пописите или за време на собирањето на даноците, неплаќањето на даноците и сл. Така, 1655 година, судот во Битола донел одлука на селаните од селата Острец, Кишево, Скочивир и Трново за последните три години да не им зема данок со цел тие да се вратат во домовите што ги напуштиле. За намалување на економскиот притисок селаните, исто така, се служеле и со постојани поплаки и молби упатени до високите органи, жалејќи се на однесувањето на локалните феудалци. Овие поплаки понекогаш прераснувале во буни, доколку и државните органи не преземале соодветни мерки за заштита. Таква е Мариовско-прилепската буна, која избувнала есента 1564/1565 година, кога христијаните го тужеле управникот на хасот на везирот Мустафа-паша, во чиј состав влегувале Прилеп и Мариово, дека спротивно на шеријатот земал големи парични казни. Судот не ги признал аргументите на селаните, а војводата ги обвинил дека веќе две години не ги плаќале давачките и побарал тие давачки да бидат наплатени. Тогаш повеќе од 1.000 селани, со стапови и камења во рацете, се собрале пред вратите на судот и сакале да влезат внатре. Но, благодарение на бројноста на муслиманите во градот, бунтот набргу бил смирен. Истото се повторило и наредната 1565 година. Вакви буни што имале локален карактер особено зачестиле од втората половина на XVI век па натаму и особено биле присутни во Западна Македонија.

Една од најраширените и најстари форми на оружен отпор против османлиската власт било и ајдутското движење. Оваа општествена појава во XV-XVI век имала силни белези на друмско разбојништво, наследено од средниот век, без никаква врска со организиран отпор против власта. Претворањето на земјата на христијаните во чифлизи му дале на ајдутството поорганизирана форма на социјално движење. Веќе кон крајот на XVI век во изворите се регистрирани првите напади на спахиските имоти и чифлизи од страна на организирани групи од христијани. Иако ова движење имало претежно стихиен карактер и често се сведувало на разбојништво, тоа било еден од најдолготрајните облици на отпор. Ајдутите, организирани во дружина од 20 до 30 лица, обично дејствувале во периодот од мај до ноември, односно од Ѓурѓовден до Митровден, кога можеле да најдат засолниште во планините. Преку зима се засолнувале кај своите јатаци, а нивни чести засолништа биле и манастирите. Акциите на ајдутите се состоеле од напади на

феудалните имоти и убиства на феудалците, палење на чифлизите, грабање и убивање на добитокот, растерување на работната сила и сл. Честа мета им биле и трговските каравани и собирачите на данок, кои ненадејно биле напаѓани од заседа. Мерките на османлиските власти против ајдутите биле енергични и сурови, но тие сепак не успевале да го спречат нивното постоење. Фатените ајдути најчесто биле осудувани на смрт, а во најдобар случај биле испраќани на доживотна робија како веслачи на галии. Ајдутството особено се засилувало во време на војните на Османлиската Империја со европските држави. За време на Австро-турската војна (1683–1699), во североисточна Македонија ајдутскиот водач Карпош создал територија врз која османлиската држава немала контрола. Во XIX век ајдутството преминало во својата последна фаза, станувајќи дел од оружената борба за национално ослободување. Ослободителните борби на балканските народи од XIX и во почетокот на XX в. биле во директна врска со ајдутството, кое социјалната форма постепено ја замениле со политичко-национална идеологија.

Уште од најраниот период македонското население се вклучило и во организираните оружени борби против османлиската власт. Во втората половина на XV век тоа активно учествувало во востанието на Скендербег. Востанието започнало 1443 година и зафатило дел од македонската територија во пределот на Дебарската област. Едно од најзначајните упоришта на востаниците бил Светиград (Коџаџик) во Дебарска жупа. Неколку значајни и големи битки меѓу востаниците и османлиската војска се одиграле на територијата на Македонија, а во нив учествувало и македонско православно население. Востанието конечно било задушено 1478 година. По неговото задушување мнозина албански христијани и помал дел од македонското население емигрирале во Јужна Италија, во Калабрија и на Сицилија.

Едно од најкрупните оружени востанија на територијата на Македонија во класичниот османлиски период било Карпошевото востание. Ова востание било подигнато во октомври 1689 година, во североисточна Македонија. На чело на востанието стоел ајдучкиот старешина Карпош, по кого и востанието го добило своето име. Карпош бил старешина на голема ајдучка дружина и дејствувал на планината Доспат, како и во околините на Ниш, Врање, Лесковац, Пирот. Еден краток период бил и мартолозбаша, одговорен за гонење на ајдуците, назначен на таа позиција од страна на османлиската власт, со цел да го придобие. Но, кога во рамките на големата Австро-турска војна (1683–1699) австриските војски, во октомври 1689 г., напредувале во Македонија, тој во

кумановско-кривопаланечкиот крај започнал востание против Османлиите. Покрај успехот на австриските војски, причините за востанието лежеле и во тешката економска и социјална положба на христијанската раја. За време на востанието, за краток период била создадена територија од каде била истисната османлиската власт. Главно упориште на таа територија била касабата Крива Паланка. Но веќе во ноември османлиската војска извршила решавачки напад против Австријците и против востаниците на Карпош. На чело на овие војски се наоѓале сераскерот Коџа Махмуд-паша и ханот на кримските Татари Селим Гирај. Во деновите меѓу 24 и 28 ноември, надмоќните војски на Селим Гирај, без поголем судир, првин ја зазеле Крива Паланка, која била напуштена и запалена од страна на востаниците. Потоа, кај новоизграденото утврдување пред Куманово, тие ги поразиле востаниците, заробувајќи го притоа и Карпош. Оттука, Селим Гирај со војската се упатил кон Скопје, во кое влегол без борба, бидејќи австриските војски, откако го запалиле градот, го напуштиле. Кримските Татари поставиле логори во Скопското Поле и оттука се впуштиле кон Тетово, Велес и Мариово, гонејќи ги востаниците. Востанието било задушено а Карпош, во почетокот на декември 1689 година, по наредба на Селим Гирај, бил погубен во Скопје. Востанието на Карпош претставувало прв позначаен обид на македонското христијанско население да се спротивстави на османлиската власт. Сè до XIX век, во Македонија немало друг посериозен обид за бунт или востание.

За време на оваа Австро-турска војна австрискиот цар Леополд I, во текот на 1690 година, упатил неколку апели за помасовно вклучување на христијаните од Балканот на страна на Австријците. Во овие апели на сите балкански народи им била ветувана заштита од моќната империја. На 26 април суверенот на Австрија упатил посебно заштитно писмо, кое се однесувало само на Gens Macedonica. Меѓутоа, целта на овие апели за мобилизирање на христијаните на страна на Австријците не била постигната и тие немале посериозно влијание врз расположението на балканските христијани.

## 10. Охридската архиепископија

Со османлиското освојување Охридската архиепископија претрпела големи материјални загуби со одземањето на големи имоти и претворањето на голем број цркви во џамии, меѓу кои биле и катедралната

Св. Софија, како и стариот св. Климентов храм – црквата Св. Пантелејмон во Охрид. Сепак, таа продолжила да функционира како единствена средновековна институција во Македонија која го преживеала освојувањето. Прилагодувајќи се на новонастанатата политичка ситуација, архиепископијата успеала да го зачува својот автономен и привилегиран статус во новата држава, во чии рамки влегла речиси сета православна екумена на Балканот на чело со цариградскиот патријарх. Секако, тоа било резултат и на толерантната политика на Османлиите кон оваа институција како предводник на доминантните христијани на новоосвоените територии, но и на миролјубивото однесување на нејзините водачи спрема освојувачите. Во почетокот на XV век, користејќи ја благонаклоноста на централната османлиска власт, која била во судир со Византија, Охридската архиепископија успеала да ја прошири својата јурисдикција над Софиската и Видинската епархија, а до почетокот и во текот на XVI век и над Влашко и Молдавија, како и над делови од Српската црква. Во споменатиот век таа успеала да ја приклучи, иако само привремено, и т.н. Италијанска епархија во која влегувале Апулија, Калабрија, Сицилија, Малта, Венеција и Далмација.

Границите на Охридската архиепископија се менувале и зависеле, пред сѐ, од расположението на властите кон неа. И покрај тоа што тие сѐ повеќе се стеснувале, а нејзините автономни права се намалувале, сепак, во рамките на нејзините граници постојано останувале 9 митрополии и тоа: Костурската, Пелагониско-битолската, Струмичката, Корчанско-Елбасанската, Бератската, Воденската, Драчката, Гребенската и Сисанската, како и 5 епископства: Дебарско-кичевското, Велешкото, Преспанското, Мегленското и Гора-мокренското.

На внатрешен план, Охридската архиепископија имала своја организациона структура преку која таа ја извршувала својата функција. Центар од каде се раководело останал градот Охрид. Тука било седиштето на архиепископот и на Синодот како највисоко управно и законодавно тело на Охридската архиепископија. Со него претседавал архиепископот, кој можел да биде суден и менуван од страна на Синодот. Архиепископот бил одговорен за функционирањето на црквата, а одговарал и пред османлиската власт за мирот меѓу православните христијани.

Архиепископијата се делела на епархии, а сите епархиски архиереи биле членови на Синодот. Архиереите биле одговорни пред архиепископот и Синодот. Костурскиот митрополит бил првопрестолен и заменик на охридскиот архиепископ. Епархиските архиереи имале голе-

ми права во раководењето со своите епархии. Тие назначувале свои заменици – архиерејски наместници, ракополагале и назначувале парохиски свештеници, а во манастирите назначувале и разрешувале старешини (игумени). На тој начин хиерархијата се спуштала до најниските верски службеници.

За разгледување на поважните прашања бил свикуван архиерејски собор, како и црковно-народен собор на кој, покрај духовните, учествувале и световни лица, видни граѓани на Охрид. Охридската архиепископија имала и свои црковни судови каде што се разгледувале споровите меѓу христијанските верници, независно од османлиските закони. Всушност, токму преку претставниците на Архиепископијата, заедницата на православните христијани остварувала комуникација со државните власти, притоа, уживајќи голема автономија во областа на своите внатрешни работи и граѓанските права. На тој начин Охридската архиепископија била институцијата преку која на територијата на Македонија и пошироко функционирал милет-системот (ар. millet – заедница, народ), кој бил воспоставен на територијата на целата империја. Суштината на милет-системот, всушност, се состоела во правото на немуслиманските заедници сами да си ги уредуваат и водат внатрешните работи во поглед на верата и на другите граѓански прашања, како што биле склучувањата бракови, разводите, наследствата, образованието и сл. За функционирање на таа автономија биле задолжени верските претставници на немуслиманските заедници, кои пред османлиските власти одговарале за редот, мирот и почитувањето на законот од страна на нивната паства. Веднаш по паѓањето на Цариград, во Османлиската Империја биле озаконети три главни милети: Рум (православен) милет, Ермени милет и Јехуди (Еврејски) милет. Сето православно население од Балканот влегло во состав на Рум милетот, на чие чело стоел цариградскиот патријарх.

Охридската архиепископија првите сериозни територијални загуби во текот на османлиското владеење ги почувствувала со обновувањето на Пеќската патријаршија (1557 г.). Тогаш северните македонски територии потпаднале под јурисдикција на обновената Српска патријаршија. Истовремено, продолжил и сè повеќе се засилувал притисокот на Цариградската патријаршија врз автономијата на Охридската архиепископија. Во врска со таа политика на Патријаршијата со текот на времето сред високиот клер на Охридската архиепископија се формирале две партии: автохтона партија и партија на цариградскиот патријарх. Главната борба меѓу двете партии се водела околу изборот на

архиепископот. Засилена од поддршката на моќните фанариоти од Истанбул (грчката духовна и трговска елита), партијата на патријархот сè повеќе ги приграбувала позициите на високото свештенство во Архиепископијата. Грчкиот јазик сè повеќе бил застапен преку лигургијата, училиштата и црковните записи. Во мај 1763 година Цариградската патријаршија, со силен притисок од фанариотите, се обидела на охридскиот престол да постави свој човек – јеромонахот Ананиј. Но, и покрај тоа што за него Патријаршијата обезбедила и берат од султанот, тој бил одбиен од страна на Архиепископијата и изгонет од Охрид. За свој архиепископ Синодот го избрал пелагонискиот митрополит Арсениј, по потекло Словен. Тоа бил последниот успех на приврзаниците за автономна архиепископија. По многуте интриги и клевети од страна на Цариградската патријаршија, при што Архиепископијата била претставувана како орудие на Австрија и на Рим, во јануари 1767 година било издејствувано нејзиното укинување. Архиепископот Арсениј бил принуден „доброволно“ да поднесе оставка, да ја признае Цариградската патријаршија и да ги приклучи сите архиепископски епархии кон неа. Сето тоа било потврдено со султански декрет, со кој биле озаконети укинувањето на Архиепископијата и присоединувањето на охридските епархии кон Патријаршијата.

Охридската архиепископија одиграла многу значајна улога во зачувувањето на верскиот и културниот идентитет на православните христијани на целиот Балкан, како и во ширењето на писменоста сред населението. Иако највисокиот клер бил грчки, нејзиниот низок клер, свештениците и монаштвото, биле со македонско словенско потекло и токму тие ја остварувале врската меѓу верниците и црквата. Овој низок клер во црквите и манастирите придонел за зачувување не само на православната вера туку и на етничкиот идентитет на македонското население, правејќи ја на тој начин Охридската архиепископија база на македонското православие.

## 11. Културата и начинот на живеење

Со османлиското освојување, радикални промени настанале и во сферата на културата и начинот на живеење. Преку ноќ еден начин на живеење бил заменет со друг. Победата на една муслиманска империја над поранешните балкански христијански држави предизвикала „културен шок“ кај сите балкански народи. Целиот систем на христијанските

духовни вредности доживеал исклучително силен потрес. Во сите сфери на животот настанале такви промени што по својот интензитет можат да се споредат со промените на овие простори настанати со доселувањето на Словените.

Културата на територијата на Македонија во класичниот османлиски период може да се подели на селско-христијанска и на градско-муслиманска. Македонските села останале претежно христијански и во нив продолжила да се развива православната духовна култура. Таа била нераскинливо поврзана со селските манастири и цркви, кои ја избегнале судбината на градските христијански светилишта, од кои најголемиот број биле уништени или замреле. Селските христијански храмови биле единствените културни извори за христијанското население. Лесновскиот манастир во Кратовската област, Матејче и Св. Прохор Пчински во Кумановската област, Слепче во Демирхисарско, Трескавец во Прилепско, Пречиста во Кичевско, Јован Бигорски во Дебарско и други манастири, располагајќи со голем број словенски ракописи, продолжиле со традицијата на препишување и размножување на богослужбените, филозофско-поучните и црковно-практичните книги. Во тоа време се појавиле и духовни лица кои пројавиле забележителна книжевна дејност. Меѓу нив треба да се споменат Димитар Кратовски (XV век) и Јоан Кратовски (XVI век) од Кратовскиот книжевен центар, Владислав Граматик (XV век) од манастирот во Матејче, Димитар Кантакузин (XV век), Висарион (Варлаам) Дебарски (XVI век) од Слепчанскиот манастир, кој оставил зад себе повеќе ученици, и други. Препишувачката, просветната, книжевната и културната дејност се одвивале во исто време и се преплетувале меѓусебно сè до XIX век, кога новите книжевни тенденции постепено започнале да стануваат доминантни. За ширењето на овој вид црковно-филозофска литература, уште во XVI век, во Скопје постоела книжарницата на Кара Трифун. Исто така, својата работа ја продолжиле и светогорските манастири, кои биле главни јадра каде што се регрутирале монасите и калуѓерите, кои потоа служеле во црквите и манастирите низ целиот Балкан.

Кон крајот на XVI и посебно во XVII и XVIII век, во Македонија настапил период на преведување зборници со различни содржини, наречени „дамаскини“ по византискиот книжевник Дамаскин Студит (XVI век). Во овие преводи на словенски, односно црковнословенски јазик, влегувале елементи на народниот говор, особено од синтаксата и од морфологијата. Во тој поглед особено значаен е преводот од грчки

јазик на проповедите на Дамаскин Студит, направен од пелагонискиот епископ Григориј, во втората половина на XVI век. Освен тоа, во истиот период биле создадени неколку значајни споменици на словенската писменост во Македонија, како што се: Климентовата грамота, Слепчанскиот писмовник, Македонскиот дамаскин од XVI век, Тиквешкиот зборник од XVI-XVII век, Трескавечката кодика од XVII-XVIII век и др. Во манастирските ќелии, всушност, продолжувале да опстојуваат и хагиографските дела за средновековните светци, настанати во предосманлискиот период.

Составен дел на македонската христијанска култура била и народната епика. Таа се градела низ сите векови на османлиското владеење кое оставило најдлабоки траги кај народот. Меѓу најпопуларните народни јунаци опеани во народните епови како борци против Османлиите се истакнуваат: Марко Крале, Болен Дојчин, Момчил Војвода, потоа Секула детенце, Груица детенце и други. Кон овие епски песни подоцна се придодале и народните песни за бројните ајдутски и комитски водачи. Во усната народна проза, пак, посебно место зазел ликот на Итар Пејо, кој произлегол од средината на необразованите селани и низ кого се отсликани народната мудрост и снаодливост.

Во пазувите на македонските манастири биле создадени и првите училишта во кои се подготвувале свештеници, а во XVII век и особено во XVIII век се пристапило и кон организација на градски световни училишта во близина на црквите. Такви училишта биле отворени во Велес, во Скопје и во Прилеп. Во 1783 година во Прилеп се споменува училиштето на даскалот Ристо Думбаловски, кое постоело и во 1823 година.

Од времето на османлиското владеење црквите во Македонија се со скромни размери и најчесто биле градени по селата. Тие биле едноставни еднокорабни згради на правоаголни основи. Најчесто биле ѕидани со необработен или полуобработен камен. Поретко биле градени со камен и со тула, како што е црквата Св. Ѓорги во село Бањани, Скопско (1549 г.). Во периодот од XV до XVIII век во Македонија биле изградени повеќе цркви, најголемиот дел од нив во селата или во склоп на изградените манастири, како што се: Св. Вознесение во с. Лескоец (1426 г.); Успение Богородичино, с. Велестово, Охридско (1444 г.); Св. Богородица Пречиста во с. Варош, Прилепско (1438 г.); Св. Никола во с. Трново, Кривопаланечко (1505 г.); Св. Петар и Павле во с. Зрзе, Прилепско (1535 г.); Св. Архангел, с. Непроштено, Тетовско (1569 г.); Св. Никола во с. Ореовец, Кичевско (1602 г.); Св. Јован Богослов, с.

Слепче (1617 г.); црквата на манастирот Св. Јован Бигорски (1713 г.) и др. Декорацијата кај овие цркви била доста скромна и се состоела од плиткорелјефни мотиви на преплети, геометриски шари, стилизирани растителни мотиви и животни. Биле декорирани и со фрески, како и со икони на дрвени иконостаси. Иконописците му останале верни на стариот начин на изразување и најчесто ги имитирале творбите од постариот предосманлиски период. Во тој период македонскиот живопис се развивал во неколку центри, од кои најзначајни биле: Охридско-преспанскиот, манастирите Трескавец и Зрзе во Прилепско, потоа Слепченскиот, Лесновскиот и др. Како градители почесто се јавувале здружени ктитори-селани, а поретко поединци.

Истовремено во Македонија се развивала и исламската култура донесена од освојувачите. Нејзин центар биле македонските градови. Средновековниот христијански град со заштитни ѕидови постепено исчезнал и него го замениле населби со ориентален изглед од отворен тип. Во нив се формирале одвоени маала, за муслиманското и за христијанското население, со збиена градба. Се развила и чаршијата, како работна и трговска зона со групирани дуќани и со разновидни занаети. Особено видливи траги оваа култура оставила во архитектурата. Во сите поголеми македонски градови биле изградени бројни сакрални и верски објекти кои служеле за различни цели. Џамиите, мезџидите, турбињата, завиите, биле изградени во слава на Алах и на новата вера, а ановите, карван-сараите, амамите, од многу порационални причини. Тие создавале посебни ансамбли, функционално групирани во урбаното јадро на градовите. Најзначајни џамии изградени во Македонија се: Султан Муратовата џамија (1436 г.). Исак-беговата, наречена Алаџа-џамија (1438 г.), Иса-беговата (1475 г.), Мустафа-пашината (1492 г.) во Скопје, Исак-беговата (1508 г.) и Јени-џамијата (1558 г.) во Битола. Од профаната архитектура по својата импозантност се издвоиле: Капан ан, Сули ан (XV век), Куршумли ан (XVII век), Даут-пашин амам (1484 г.) и др. Овие објекти и денес сведочат за извонредните архитектонски решенија и за нивната значајна улога во секојдневниот живот на муслиманите.

Исламската просвета имала нагласен религиозен карактер. Едукацијата се изведувала во мектбите и медресите (основни и средни муслимански верски училишта). Во Скопје, уште во XV век, постоеле две медреси, од кои Исхак-беговата била една од најстарите и најпознати медреси на Балканот. Освен религиозните науки, во овие училишта се изучувале и источните јазици, исламското право, филозофијата, мате-

матиката и други предмети. Текињата на дервишите, исто така, биле центри за религиозна едукација и воспитување. Уште во најраниот период, во состав на џамиите, медресите и текиите, биле создадени и ориентални библиотеки. За најстара се смета библиотеката на Исхак-бег, основана 1445 година, а најбогата била библиотеката при медресата на Иса-бег во Скопје. Книжниот фонд се состоел главно од книги со религиозна содржина.

Благодарение на развиената едукација, во градовите се јавиле и првите исламски книжевни дејци и литерати кои пишувале поезија и проза. Така, само од Скопје, се издигнале неколку познати литературни дејци, како што биле: Атаи Ускуби, Исак Челеби, Вејси Ефенди и др. Најголема слава достигнал Исак Челеби, кој бил и професор во медресите во: Скопје, Бурса, Одрин, како и во најпознатата Сахн медреса во Истанбул. Тој напишал и едно дело посветено на Скопје. Меѓу османлиските поети од Битола познати се: Хавери, Зухури, Челеби, Вахии, Ќатиб Хасан, додека во Тетово се истакнале поетите Суџуди и Тулуи.

Освен поети, во повеќето градови во Македонија живееле и работеле како професори во медресите или како кадии и други познати учени личности. Таков бил и Ахмед Исамудин Ташќопрузаде (1495–1554), кој се вброил меѓу првите османлиски енциклопедисти. Тој, 1529 година, бил назначен за професор во медресата на Исхак-бег во Скопје, каде повеќе години работел и како кадија.

Евреите коишто се населиле во Македонија, исто така, развиле своја култура во рамките на османлиското општество. Тие основале свои образовни институции во кои се изучувале теологијата, астрономијата, филозофијата и математиката. При синагогите работеле основни училишта и училишта за повозрасни каде што децата се описменувале и се читал Талмудот. Сите тие имале и свои библиотеки.

Најважниот духовен центар на Евреите во Македонија бил Солун. Во овој град творел и Дон Јуда Беневиста, еден од најучените и најбогати Евреи во тоа време. Тој создал голема библиотека и ја основал Солунската талмудска академија, која станала културен центар на македонските Евреи. Во Солун, 1555 година, дошол и Хуан Родригез де Кастел де Бранко, прочуен лекар на папата Јулиј III и професор по медицина во Ферара и во Анкона. Присуството на Евреите дало огромен придонес на целокупната култура во Македонија. Според османлискиот патописец Хаџи Калфа, во првата половина на XVII век, во Високата еврејска школа во Солун предавале 200 наставници, а наставата ја следеле повеќе од 1.000 лица.

Што се однесува до начинот на живеење, особени специфики имал градскиот живот. И покрај влијанието на доминантната, во турска верзија, ориентална култура, во градовите никнала една специфична материјална и духовна култура во која се измешале и меѓусебно се поврзале затекнатата стара традиција со културата и традицијата на новодојденците. Без разлика на верските и етничките разлики и строгите законски прописи во поглед на облекувањето, носењето оружје и сл., при што секогаш привилегирани биле припадниците на господарската вера, сите султанови поданици, користејќи ги условите што им ги нудел градскиот живот, влијаеле едни на други, создавајќи на тој начин една синкретичка цивилизација во која, со текот на времето, се вклопиле сите етнички и верски групи. Сепак, во рамките на таа синкретичка култура, и покрај непрестаното мешање и секојдневното комуницирање, градските жители грижливо ги зачувале својата самобитност и народност, своите обичаи и навики и својот јазик. Припадниците на разните верски групи, христијаните, муслиманите и Евреите, живееле во различни делови од градот и имале свои духовни водачи. Свештениците, имамите и рабините го претставувале своето стадо пред официјалните власти. Посериозното зближување на припадниците на овие групи, освен службено, повлекувало осуда, па дури и исклучување од заедницата. Различните етнички, односно верски групи во градот, го чувале својот јазик, зборувајќи го по домовите и во меѓусебното комуницирање. И покрај преовладувањето на османлискиот јазик, во градските чаршии се слушал говорот на сите оние што живееле или подолго престојувале во градот. Сите трговци, домашни и странски, прекупци на стоки, менувачи на пари, па дури и амалите, знаеле по нешто од јазикот на луѓето со кои најмногу соработувале. Сето тоа овозможувало потчинетите заедници, пред сè, христијанската и еврејската, да ја зачуваат својата самобитност и да ја развиваат својата материјална и духовна култура.

# МАКЕДОНИЈА ВО XIX ВЕК

## 1. Распаѓањето на османлискиот феудален систем во Македонија и раѓањето на новиот систем – капитализмот

Процесот на распаѓањето на османлискиот воено-феудален систем, а заедно со тоа и опаѓањето на моќта на Османлиската Империја, започнати во изминатиот период се прелеале и во деветнаесеттиот век. Иако овие процеси се одвивале бавно, тоа незапирливо водело кон дефинитивниот распад на Империјата. Засилените обиди преку реформирање да се модернизира, а со тоа и да се спаси веќе остарената држава, само го одложувале нејзиниот крај.

Спахиската структура во Османлиската Империја била економски и политички доминантна низ еден долг период од нејзината историја. Зголемувањето на нејзината економска и политичка моќ условило во нејзините повеќеслојни редови (војска, дворска бирократија и воопшто оние во моќниот државен апарат) да се појават тенденции за отцепување и за осамостојување од централната власт. Моќни великодостојници, како што биле Али-паша Јанински, тетовските и скопските паши, дебарските и некои други бегови, се прогласиле за самостојни владетели и, стремејќи се кон брзо богатење, сееле пустош низ Македонија. Тоа било време за кое еден современик запишал дека скоро целата европска Турција претставувала ужасна „глетка на безредие, бунтови и варварство. Разбојнички банди-крџалии ги напаѓаат градовите и селата... и вршат невидени ѕверства.“

Ваквата сериозна кризна ситуација султаните се обиделе да ја надминат преку применувањето на некои реформи и со употребата на сила. Прво султанот Селим III (1789–1807) решил да ја укине спахиската структура како војничка формација, да ги ликвидира јаничарските корпуси и да воведе модерни воени сили по примерот на западните земји.

Неговиот наследник Мехмед II, а по него и Абдул Меџид, успеале да ги растурат јаничарите и нивните помошни институции, а во значителна мера и другите институции на стариот поредок. Со тоа го отвориле патот за афирмација на реформите што ќе бидат прифатени подоцна. Така, преку употребата на делумни социјално-економски и класни промени се очекувало да бидат подобрени воената и економската способност на Империјата, како и да зајакнат централната власт и управа. Промената на старата спахиска структура со нова во Македонија се одвивала главно преку формирањето на чифлигарскиот систем. Процесот на создавањето на чифлизите може да се следи уште од шеснаесеттиот век, но чифлигарството како систем надвладеало дури во деветнаесеттиот век. За да се оствари тоа многу помогнало дефинитивното укинување на спахиството (1864 г.).

Победата на чифлигарскиот систем значела речиси целосно експроприрање на селаните и уште поголемо нивно подложување на експлоатација и осиромашување. Најбројниот работен селански слој биле наполичарите, оптоварени со големи давачки и даноци кон чифликсајбиите и државата. Положбата на вторите по број селани – чифлигари (момоците) била уште потешка. Ниту положбата на слободните селани, кои живееле на сопствена земја, не била значајно подобра.

Спроведените реформи имале придонес во формирањето на новиот економски поредок, кој се темелел врз стоковопаричниот начин на производство, што водело до создавање на модерна капиталистичка класа и до ново капиталистичко општество во Империјата.

Речиси сите промени што се одвивале во државата имале за резултат влошување на положбата на селаните. Селското население било принудено да ги напушти вечните огништа и својот спас да го побара во градовите, кои обезбедувале поголема сигурност и нуделе подобра животна егзистенција. Тоа придонело македонските градови, населени претежно со турско население, да се зголемуваат и постепено да се преобразуваат главно во македонски христијански населби. Миграцијата село-град, сузбивањето на анархијата и прокламирањето на новите реформи што биле насочени кон ликвидирањето на тимарско-спахискиот систем, како и донесувањето на Ѓулханскиот хатишериф (1839 г.), кој предвидувал полна рамноправност на сите граѓани пред законите, без разлика на нивната вера и народност, целосната гаранција на животот и имотот на сите поданици на султанот, го поттикнувале брзиот развиток на градското стопанство и позитивно се одразиле врз целокупниот развиток на државата. Во февруари 1856 година, по познатата

Кримска војна, бил прогласен и Хати-хумајунот, акт кој уште повеќе ги изедначувал во правата и должностите сите жители на Империјата и кој ги прокламирал најголемите можни слободи. Од воведувањето на овие промени се очекувало османлиската држава да се преобрази во модерна држава од западен тип.

Новонастанатите односи го исфорсирале извозно ориентираното производство при што особено место заземало кожарството, а заедно со тоа и извозната трговија. Низ македонските градови се појавиле пазарни денови, а во одделни градови (Прилеп, Сер, Неврокоп и др.) се организирале и панаѓури.

Заедно со стопанскиот развиток на земјата се раѓала и се создавала новата буржоаска класа, која во Македонија била разновидна.

Сепак, и при новите општествено-економски односи што се создавале и се одвивале, распоредот на силите, нивната моќ и нивното влијание тешко се менувале. Политичката власт во Македонија останувала и натаму исклучиво во рацете на муслиманите, а религиозно-просветната во рацете на Вселенската (грчка) патријаршија. Поради тоа македонскиот елемент мошне тешко се пробивал и во стопанскиот и во општествениот живот, иако по својот број бил доминантен во земјата. Некои важни општествени права што му припаѓале по силата на шеријатското уредување на државата, а сега санкционирани и проширени со султановите реформи, македонското граѓанство морало да ги стекнува низ упорна борба.

## 2. Борбите за народна црква и просвета

Формирањето, односно одвојувањето на општините како основни самоуправни институции во турското општество од системот на патријархиската структура, отворањето училишта на народен јазик, воведувањето на црковнословенскиот јазик во црквите наместо грчкиот, издавањето учебници на македонското „наречие“ и сл. ја претставуваат основната содржина на т.н. црковни борби на македонското граѓанство за народносно диференцирање (еманципирања) од грцизмот, како почетен пробив на идејата на македонскиот елемент како посебна народносна единка во словенскиот свет.

Во стопанскиот живот на Македонија, особено во трговијата, доминирале грчкиот, влашкиот и еврејскиот елемент. Грчкиот и влашкиот елемент биле тесно поврзани со црквата, па така доминирале и во

општествениот живот, кој бил раководен и насочуван од Грчката црква и имал грчка содржина. Просветата, каква-таква, имала главно грчки карактер. Таа, во прво време, се развивала во голема мера стихијно, но во првата половина на XIX век, по ослободувањето на Грција, започнала да добива организиран карактер. Во јануари 1844 година, во Грчкиот парламент била прокламирана познатата државна политика за создавање „Голема Грција" (т.н. „мегали идеја"). За постигнувањето на таа цел, Атина и Фенер ги впрегнале сите свои сили, а нивниот материјален извор бил грчкиот капитал во Турција и во Грција, пред сè крупниот.

Македонското граѓанство, со самата своја појава, заинтересирано за стекнување свои економски и општествени позиции во земјата, морало да поведе борба и да го истисне од стекнатите привилегии, пред сè во чаршијата, грчко-влашкиот елемент. Тоа можело да го направи преку директна конфронтација со Грчката црква, под чија капа, согласно привилегиите што ги имала добиено од султанот, се наоѓал не само општествениот туку во значителна мера и економскиот живот на православното население со различно етничко потекло. Таа, уште пред создавањето на грчката држава, преку специјална директива побарала од своите потчинети институции да ги шират грчката писменост и просвета меѓу сите православни народи на османлискиот Балкан. А тоа значело, преку системска работа, грцизирање пред сè на македонското православно население како доминантен елемент во Македонија.

Први што ѝ се спротивставиле на елинизаторската политика на Вселенската патријаршија биле Димитар Миладинов, Григор Прличев, Јордан Хаџи Константинов-Џинот и др.

Започнатиот отпор против великогрчката политика на Патријаршијата постепено прераснал во движење на голем дел од македонскиот народ, чија основна цел беше извојување на сопствена црква, просвета, култура. Во османлиската теократска држава, каде што после државата црквата имала решавачка улога во речиси сите сектори од општествениот живот, сопствен културно-просветен живот можеле да реализираат само оние христијански народи што имале своја црква призната од султанот. Таква црква беше Вселенската патријаршија, која во деветнаесеттиот век се беше претворила во грчка националистичка институција. Основното барање на македонското антипатријаршиско движење беше обновата на Охридската архиепископија, укината во 1767 година. Бидејќи таквото барање немало изгледи да биде прифатено, граѓаните на Кукуш во текот на 1859 година ги прекинале односите со Патријаршијата и го признале за свој верски главатар римскиот папа,

создавајќи унија со Католичката црква. Со тоа го стекнале правото да го употребуваат мајчиниот јазик во црквата и училиштата без да бидат променети православните догми во богослужбата. И Кукушката унија и т.н. Втора унија (1873–1874), која имаше пошироки димензии, иако беа религиозни институции, во својата суштина имале национално-политичка содржина.

Црковните борби, кои истовремено се воделе и во Бугарија, завршија со прокламирањето на султановиот ферман (28 февруари 1870 г.) за формирање нова црква – Бугарска егзархија. Во административните граници на Егзархијата, покрај бугарските епархии, била приклучена и една македонска – Велешката епархија. Членот 10 од ферманот предвидувал, преку двотретинско изјаснување на верниците, да можат и други епархии да се приклучуваат кон новата црква. Тоа, малку подоцна, се случило и со Скопската и со Охридската епархија.

Во текот на црковните борби во Македонија немало доволно сили, но не биле создадени ни меѓународни услови, црковното прашање да се реши преку обновувањето на Охридската архиепископија. Македонските општини што се отцепиле од Патријаршијата и новоформираните морале да избираат меѓу двете цркви. Зашто, за да се стекнат со легален статус пред власта, тие биле должни да се сместат во рамките на некоја од црквите што биле признати од државата. Така, еден добар дел од македонскиот народ останал под Патријаршијата, а друг значаен дел ѝ се приклучил на Егзархијата. Согласно со законите во Империјата, кои верата ја изедначувале со народноста, покрај графата „Рум милет“ (грчки народ), за оние што ја признавале Егзархијата во определената државна документација се отворила и графата „Бугар милет“. Така, припадници на еден ист народ, дури и припадници на едно исто семејство, во зависност од тоа која црква ја признавале, ќе бидат Грци или Бугари, а подоцна и Срби.

Црковното прашање, значи, се решило во интерес на бугарската национална идеја. Една од основните задачи на Бугарската егзархија била да го шири бугарското национално и политичко влијание во Македонија. Преку отворањето бројни училишта и цркви и преку наложувањето на бугарскиот литературен јазик во училиштата и во администрацијата, преку воведувањето нови, типично бугарски обреди, обичаи, празници и сл., од оние што ја прифатиле Егзархијата во Македонија требало да се создадат национално свесни Бугари, кои требало да послужат како аргумент за третирање на Македонија како бугарска

земја. Токму така како што тоа го правела Грчката црква со своите силогоси, а потоа и Српската.

До појавата на организираните пропаганди во почетокот на втората половина на деветнаесеттиот век, во Македонија се забележуваат стремежи и обиди за развиток на просветата и културата меѓу христијанското население, кое во големо мнозинство било македонско. Првите отворени училишта биле грчки. Тие во првите децении од XIX век се уште се развивале стихијно и имале слабо изграден кадар. Во Битола, на пример, во 1809 и во 1818 година се споменуваат само по едно грчко училиште со по еден учител, мошне малку луѓе меѓу Македонците и Власите (Грци немало)  знаеле грчки јазик и писмо. По ослободувањето на Грција се градела политика за експанзија и ширење на грчкото влијание надвор од границите на Грчкото Кралство. Покрај Патријаршијата, сега во грчката пропагандна акција се вклучила и новосоздадената грчка држава со својот материјален, политички и морален капитал. Од „туѓојазичното“ православно население (православни Македонци, Власи, Албанци) со сите средства требало да се создаваат Грци. Наспрема целокупното население на Македонија грчкото одвај изнесувало 8–10%.

До средината на деветнаесеттиот век, најраспространети и речиси единствени центри на македонската писменост биле келијните училишта. Но, религиозното образование што го давале овие училишта не одговарало на новото време. Новите потреби ја предизвикале појавата на новите, т.н. световни училишта. Некои македонски градови за функционирањето на новите училишта започнале да ангажираат учители од Србија и од Бугарија, но и домашни, кои своето образование го стекнале надвор, особено во Русија. Првите световни училишта биле отворени во Велес, во Скопје, во Прилеп и во Штип.

Странските учители во наставата употребувале свои учебници – српски, односно бугарски. Меѓутоа, брзо се појавиле и учебници на македонски јазик, од македонски автори. Најпознати македонски учебникари биле: Партениј Зографски, Кузман Шапкарев, Димитар Миладинов, Ѓорѓи Пулевски и др. Појавата на македонските учебници била пресретната со силен отпор од страна на бугарската пропаганда, чии раководни центри биле Цариградското читалиште и Македонско-бугарската дружина во Цариград. Со цел да ги истиснат македонските учебници од употреба, носителите на бугарската пропаганда своите учебници честопати ги делеле бесплатно. Но, и покрај тоа, македонски-

те граѓани во голем број ги претпочитале домашните учебници како поразбирливи за децата, иако морале да ги плаќаат.

Напоредно со развитокот на македонското народно просветно дело, се појавиле и се развивале литературата и уметноста. Интересот на творците најмногу бил насочен кон собирање и објавување на народното етничко наследство. Најплодна и успешна активност на ова поле пројавиле главно истите личности што се занимавале и со учебникарство. Сепак, од сите нив, треба да се издвојат Димитар и Константин Миладинови, Марко Цепенков, Григор Прличев и некои други, чии имиња се посебно втиснати во меморијата на македонскиот човек поради постигнатите резултати – Константин Миладинов со објавувањето на Зборникот на македонски народни песни, Григор Прличев со целокупната дејност што ја развил по добивањето на високата награда од Атинскиот универзитет (каде што студирал) за поемата „О Арматолос", а Цепенков со собирањето и зачувувањето од заборав на огромен дел од наследената народна раскажувачка традиција.

Познато е дека процесот на одвојувањето на македонското население од општата христијанска православна маса, т.е. од елинизмот, започнал со словенското име. Македонските будители својата борба против фанариотската просветно-културна доминација ја повеле како Словени. Сите преродбеници се гордееле со своето словенско потекло. И народните училишта и народниот јазик честопати ја носела ознаката словенски.

Познато е, исто така, дека браќата Миладинови и некои други нивни современици се самонарекувале „Словенобугари" или „Бугари". Непристрасната научна мисла, меѓутоа, докажува дека во тоа време терминот „Бугарин" не означувал свест на народносна припадност. „Тогаш ни на кој и да е на ум не му паѓаше, ни на Миладинов, народниот бугарски прогрес, ниту беше возможно да се помисли на нешто слично во овие времиња и места...", пишува Шапкарев. Бугарскиот публицист Атанас Шопов тврди дека „во Македонија немало народна пробуда сè до Руско-турската војна (1877–1878) година... Кај македонските Бугари речиси отсуствуваше народносното самосознание а верата играше важна улога, која беше во исто време и народност за Македонците", тврди Шопов.

При едно такво време, кога христијанската солидарност, а потоа и словенската солидарност, во голема мера, биле основните алки што го поврзувале нашиот народ со другите словенски народи на Балканот и пошироко, бил издаден Зборникот на браќата Миладинови во Загреб

(1861 г.) со наслов „Б’лгарски народни песни“. Пред тоа Миладинови пишуваа дека имаат македонски песни за објавување: „...и јас имам многу македонски песни, кои сакам да ги издадам малку подоцна...“, стои во едно писмо од К. Миладинов од 8 јануари 1859 година.

Пред влегувањето во печат на Зборникот, К. Миладинов го замолил својот колега од студиите во Москва, бугарскиот фолклорист Васил Чолаков, да му даде 100 бугарски песни со што би можел, како што самиот Чолаков пишува, „да ѝ даде на својата збирка име ’Б’лгарски народни песни‘“. Нели е тоа доказ дека К. Миладинов правел разлика меѓу македонските и бугарските народни песни? Неговото инсистирање во збирката да има определен број бугарски песни како услов таа да го добие насловот „бугарски“ е факт што го потврдува познатото мислење дека доста македонски интелектуалци се „чувале“ од именувањето „македонски“ бидејќи грчката пропаганда успеала, преку фалсификати и со помош на некои „елинофили“, тоа именување да го наметне како грчко, за разлика, на пр., од бугарското, кое се сметало за словенско, иако мнозина Македонци, поради етнонимот Татари, кога станувало збор за Бугарите, ним им го оспорувале словенското потекло.

Создавањето на Егзархијата ја затекнала Македонија во значителна мера со развиена сопствена просвета и култура, во значителна мера ослободена од грчкото црковно и културно влијание и во значителна мера во судир со бугарската пропаганда, која упорно настојувала да го наметне своето, пред сѐ, национално влијание во општествениот живот на Македонија. Доста интензивното објавување учебници на македонското „наречје“ и нивната употреба во македонските училишта претставувале најочевиден израз и сведоштво за автохтоната македонска народносна појава, која се самодокажувала со употребата на својот јазик во училиштата и со развивањето на свои самоуправни органи во општествениот живот. Првите удари на Егзархијата, по нејзината појава на политичката и религиозната сцена, биле насочени токму кон потчинувањето и вклучувањето во својата националнопропагандна шема на сите затекнати институции што развиваа дејност која не се совпаѓала со нејзината програма за создавање свесни Бугари во Македонија. Иако во тоа постигнала успеси, сепак се јавил отпор против таквата егзархиска политика, која доста брзо ќе се прелее во општиот ослободителен напор наречен Македонска револуционерна организација.

### 3. Ослободителните борби во втората половина на XIX век

Обидите на Османлиската влада преку реформи да ги намали противречностите меѓу владеачката класа и угнетуваните и обесправени народи на Балканскиот Полуостров не ги дале очекуваните резултати. Противречностите растеле и прераснале во востанија на покорените народи против османлиската власт. Првиот оружен сигнал бил даден во Босна и Херцеговина, летото 1875 година, со што, всушност, била отворена големата источна криза, која завршила со крупни промени на Балканскиот Полуостров и пошироко.

Огнот брзо се проширил речиси низ целиот полуостров – во Македонија, Бугарија, Србија. Во Македонија започнале да се формираат тајни комитети и да се вршат подготовки за борба. На 29 мај 1876 година се кренало Разловечкото востание под водството на Димитар Поп Георгиев и селскиот поп Стојан. По првите востанички успеси аскерот успеал да го задуши отпорот. Пред тоа, во почетокот на мај, во Македонија се случил еден настан што имал силен одглас во Европа.

Масакрирањето на францускиот и германскиот конзул Жил Мулен и Хенри Абот од толпа фанатизирани муслимани при обидот двајцата европски претставници да помогнат во ослободувањето на младата девојка Стефана од Богданци, донесена во Солун со цел да биде „потурчена“ и омажена за еден солунски бег, предизвикало огромна вчудоневиденост во цела Македонија и неверување во Европа. Мирот во Солун бил обезбеден со помош на пристигнатите османлиски и европски воени бродови и 5.000 морнари. Револуционерниот вриеж и особено трагичните солунски настани придонесле Македонија да добие статус на сериозно кризно подрачје што го загрозува мирот во регионот.

Својата кулминација кризната ситуација ја достигнала по пристигнување на вестите за Бугарското востание (20 април / 2 мај 1876 г.) и жестината со која тоа било задушено. Можноста од воена интервенција на Европа станувала веќе реалност, за што станувале свесни и владеачките кругови во Цариград. Како виновник за ваквата ситуација бил прогласен султанот. Муслиманските екстремисти, зад кои застанале и младотурците предводени од Митхад-паша, го детрониралe Абдул Азис и на престолот го довеле Мурат V. Три месеци по оваа промена бил отстранет и Мурат V, а на престолот бил доведен Абдул Хамид II (1876–1909), под чие владеење Империјата го заокружила процесот на распаѓање и најпосле се распаднала.

Промените во Цариград немале никакво влијание врз подобрувањето на ситуацијата на Балканот. Напротив, на предлог на Британската влада била одржана познатата Цариградска конференција на големите сили на која биле подготвени доста радикални реформи, чија примена значително би ја подобрила ситуацијата во критичните области, со што би се избегнале поголеми конфликти. Конференцијата, во присуство на претставници на Осмалиската Империја, започнала на 23 декември 1876 година. Истиот ден јавно било огласено дека во Империјата во сила се воведува устав со кој државата од апсолутистичка станува уставна монархија. Со тоа, всушност, се давало на знаење дека предложените реформи од големите сили биле непотребни, бидејќи ќе се реформирала целата држава во согласност со „подарениот“ устав од султанот. И покрај тоа, расправата околу предложените реформи продолжила до 20 јануари 1877 година, кога се заклучило дека Конференцијата ја завршила работата без постигнување резултати. Други средства за мирно решавање на кризата немало. Останало тоа да го стори војната.

На 24 април 1877 година Русија ѝ објавила војна на Османлиската Империја. Во војната против Империјата учествувале и Србија и Црна Гора. Учество зеле и голем број доброволци, меѓу кои значаен број и од Македонија. По жестоките борби со наизменичен успех и големи жртви од двете страни, османлиската армија била поразена. Војната завршила со Одринското примирје од 31 јануари 1878 година и со Санстефанскиот мир од 3 март истата година. Со овој мир, покрај другото, била создадена автономна бугарска држава, во чии граници влегувале уште и Врањскиот округ, Корча и цела Македонија. Со овие граници на создадената држава, освен Русија и Бугарија, никој друг не бил задоволен. Под притисок на големите сили бил одржан Берлинскиот конгрес (13 јуни – 13 јули 1878 г.) на кој во значителна мера бил ревидиран Санстефанскиот мировен договор. Бугарија била поделена на два дела: на територијата од Дунав до Стара Планина било создадено автономното Кнежевство Бугарија, а од јужна Бугарија – автономната област Источна Румелија. Македонија останала под власта на султанот. Србија, Црна Гора и Романија биле прогласени за независни, за Босна и Херцеговина било решено да биде окупирана од Австро-Унгарија. На Грција ѝ биле отстапени Тесалија и Епир, а Велика Британија го добила островот Кипар. Членот 23, во кој се предвидувало да се спроведат реформи, се однесувал и на Македонија, но тој никогаш не бил реализиран.

Децениите по Берлинскиот конгрес претставувале нова фаза во развитокот на Македонија и на македонскиот народ. Општата положба на христијанското население била влошена поради опаѓањето на стопанството и зголемувањето на експлоатацијата од сопствениците на средствата за производство и од државата чии потреби, особено за сместувањето на десетиците илјади маџири што се преселиле во Македонија, бегајќи од териториите што Турција ги изгубила во војните и со решенијата на Берлинскиот конгрес, како и за издржувањето на бројната армија и бројниот бирократски апарат. Се појавило големо незадоволство меѓу македонскиот народ, а како последица на тоа незадоволство започнало неговото револуционизирање и организирање, т.е. прераснување на дотогаш главно спонтаниот отпор во организирана ослободителна борба.

Првиот посериозен оруженоослободителен обид бил Кресненското востание. Иницијативата за оружени акции во Македонија се родила во Бугарија. Според иницијаторите, тие акции требало да претставуваат отпор на населението против неповолните решенија за Бугарија, донесени на Берлинскиот конгрес. За таа цел биле создадени т.н. благотворителни комитети „Единство“, кои биле предводени од Софискиот и Џумајскиот комитет. Планот бил востанието да започне со уфрлување чети од Бугарија во Македонија, кои би повлекле во борба дел од месното население. Првите две чети на чело со козачкиот капетан Калмиков и Полјакот Л. Којткевич, при обидот да влезат во Македонија (крај на септември 1878 г.), биле разбиени од аскерот.

Станало јасно дека однадвор не можело да се предизвика бунт. Набрзо потоа на сцената настапиле месните, домашните револуционерни сили. Во кресненската клисура се собрале повеќе чети кои, под водството на војводата Стојан Карастоилов, на 5 октомври (17 октомври) 1878 г. го нападнале локалниот аскер и го заробиле. Со тоа бил означен почетокот на Кресненското востание. Горноџумајскиот комитет веднаш по овој успех го добил од Д. Беровски следново писмо: „Ние македонските востаници го следиме нашето дело. Вечерва водевме битка 18 часа со два булука регуларна турска војска. Од наша страна е убиен еден и тројца се ранети, а од Турците – 9 убиени, 11 ранети и заробени 119 војници и 2 офицери...“

По успехот кај Кресна биле ослободени повеќе села и се создала слободна територија. Тука било формирано и првото востаничко раководно тело – „Штаб на востаниците македонски“, на чело со Д. Поп Георгиев-Беровски, со Ст. Карастоилов како прв војвода, а Калмиков,

кој учествувал во борбите со свој одред, бил наречен атаман на востаниците.

Кресненското востание е првата сериозна и помасовна македонска националноретолуционерна ослободителна и државотворна пројава во деветнаесеттиот век. Во врска со целите на востанието неговото раководство дошло во остар судир со оние што диригирале од Софија. „Штабот на востаниците македонски“ сметал дека целта на востанието би требало да биде ослободувањето на Македонија, а Софискиот комитет инсистирал да се крене врева со оружје како протест против решението во Берлин Македонија да биде „откината“ од санстефанска Бугарија.

Во основа поради тие причини настанал судир меѓу раководството на Македонското востание (внатрешните) и тие што сакале да ги насочуваат и раководат акциите од Бугарија (надворешните). Комитетските фактори во Бугарија, меѓу кои важна личност бил познатиот митрополит Натанаил, решиле да го преземат водството над востанието преку разни интриги и убиства. Беровски бил уапсен а војводата Стојан подло убиен, било формирано и ново раководство, но раздорот што бил предизвикан во востаничката средина и непријателскиот однос на комитетите во Бугарија спрема ослободителниот карактер на движењето, како и некои други сериозни причини, придонесле востанието до април-мај 1879 година да биде задушено.

Кресненското востание, и по своите главни и директни носители што се бореле и по целите што сакале непосредно да ги постигнат, било македонско востание. Тоа се гледа, покрај другото, и од документите што ги донело раководството (Македонски востанички комитет) во врска со уредувањето на ослободената територија. Се работи за Правилата кои содржеле 211 члена и кои ги опфатиле сите прашања што требало да ги реши востанието: државотворни, национални, општествени, воени, економски, политички – комплетно сè што наметнувал животот во една слободна, организирана држава. „Ние востанавме како поборници на слободата, со нашата крв што ја пролеваме... ние ѝ служиме како македонска војска на Александар Македонски на слободата со девизата: Слобода или смрт!“, стои меѓу другото во краткиот вовед на Правилата.

Но, и по задушувањето на Кресненското востание, борбите не престанале. Во југозападна Македонија, во регионот на Кичево и Прилеп, до оној меѓу Битола и Охрид, бил направен обид за организирање и вооружување за да им се даде отпор на големите своеволија на

властите и на теророт спроведуван од разни качачки банди. Оваа револуционерна заговорничка мрежа траела од крајот на 1878 па сѐ до пролетта 1881 година, кога била откриена и жестоко уништена од властите. На крајот се одржало големо судење на кое од 700-ната затворени лица само неколкумина биле осудени а другите ослободени.

Во меѓувреме, се појавило сериозно вооружено движење во јужна Македонија. Како резултатот на неговата дејност настанало формирање на Привремена влада на Македонија од страна на Народно собрание, а настанот се одржал на 2 јуни 1880 година на планината Грамос. Во Протоколот потпишан од 32-цата членови, присутни на Собранието како претставници на речиси целокупна Македонија, се содржани основните барања на организаторите на оваа акција. Имено, се барало создавање единство на народот и единство на земјата, а борбата да биде инспирирана исклучиво од македонските интереси и права. Тоа биле обиди на македонското ослободително движење преку апели, па и закани упатени до големите сили, да се издејствува остварувањето на чл. 23 од Берлинскиот договор, при што би се нашло место за барањата изнесени во Протоколот за правата и устројството на Македонија.

Речиси напоредно со формирањето на Привремената влада, во Бугарија, осум војводи, како претставници на 1.800 поранешни македонски борци, ја создале Македонската лига, на чело со Главен штаб како Привремена управа на Македонија. Лигата застанала зад девизата „Слобода на Македонија или смрт!“ Привремената управа изготвила свој Органски устав за идното уредување на Македонија, кој имал 103 члена. Во Уставот се предвидувало Македонија да биде автономна, вазална област составена од македонските етнички територии на чело со генерал-губернатор. Лигата била воена организација и имала задача да организира востание во Македонија за постигнување на својата цел. За регуларно водење на борбите таа подготвила посебна Воена инструкција за устројството на македонската војска во автономната држава Македонија. На 29 јуни 1880 година, Главниот штаб испратил Манифест од Пирин, со кој го повикувал македонскиот народ на општо востание доколку големите сили не го усвојат предложениот устав. Со помош на Манифестот, Лигата се поврзала со претставникот на Привремената влада, Леонидас Вулгарис. Двете страни се договориле да ги здружат силите во борбата за ослободувањето на Македонија, но меѓународните услови веќе не биле поволни за да се реализира еден таков преамбициозен план – општомакедонско востание.

Со откривањето и уништувањето на заговорничката мрежа во западна Македонија, пролетта 1881 година, згаснале бројните револуционерни и ослободителни акции и се смета дека со тоа завршила револуционерната криза во Македонија и дека настапил релативен мир, кој ќе трае приближно петнаесеттина години, до појавата на Македонската револуционерна организација во 90-тите години на деветнаесеттиот век. Сите настани што се случиле во годините на големата источна криза (1875–1881) потврдуваат дека македонскиот народ влегол во една комплексна и продолжителна борба за ослободување, т.е. за создавање сопствена држава, преку која тој би ја постигнал својата политичка и национална еманципација, со што би биле реализирани државотворните стремежи кон кои се насочувало македонското ослободително движење, а тоа се раѓаше, растеше и се афирмираше како историска и автохтона појава наспроти големите пречки и отпори на кои беше изложено од страна на веќе организационо оформените и со конкретни програми настапувачки пропаганди на соседните државни. Како основно „програмско“ барање на нивните стремежи било истакнувано „неотуѓивото право за национално обединување“. „Националното обединување“ по Берлинскиот конгрес станало стил на размислување и на живеење во сите три соседни земји на Македонија. Тие измислувале и создавале свои „теории“ кои требало да им помогнат при аргументирањето на „правото“ на сопственост врз Македонија, преку повикување на историјата, етнологијата (разни статистики), религијата, антропологијата... Словенскиот карактер и сличноста на јазикот со јазикот на мнозинското население во Македонија биле истакнувани како еден од важните аргументи за докажување на бугарскиот, односно на српскиот карактер на Македонија; понатаму бил посочуван ферманот за создавањето на Егзархијата но кој, впрочем, не ги определувал бугарските национални граници во Македонија, била посочувана и Цариградската конференција, иако таа не се раководела од етничките критериуми при определувањето на границите во чии рамки требало да се извршат реформи ниту, пак, ги санкционирала предложените реформи. Србите се повикувале на историјата и на нивниот цар Душан додека Грците, кои не можеле да истакнат некоја племенска блискост со македонското население, Македонија ја прогласувале за своја, главно, врз основа на некои „историски права“, сметајќи ја неа за свое античко наследство, при што воопшто не им пречел општопознатиот факт дека во времето на нивните етнички „предци“ и Македонија и Македонците ги сметале за варварски земја и народ, т.е. за туѓинци и непријатели на Елините.

Сепак, од припадноста на народот кон Православната црква грчката пропаганда го извлекувала своето „право“ да претендира врз тој народ и врз територијата на која живеел. Православната црква, до средината на деветнаесеттиот век, при немањето друга на овие простори, ја признавале како своја сите православни народи – Македонци, Власи, Албанци. На чело на таа црква, по силата на историските околности, стоела хиерархија од грчко потекло – факт што бил искористен за да може тие народи, во изминатиот период, во еден нивен не мал дел, пред сè во најјужните реони, да бидат погрчени.

## 4. Афирмацијата на македонскиот национален идентитет по кресненските настани

Во годините по Берлинскиот конгрес растела и се образувала онаа македонска генерација која, по силата на историските околности, ќе биде предодредена да учествува и да раководи со последните и решавачки револуционерни борби на македонскиот народ за слобода и зачувување на единството на земјата. Тоа е времето кога пушката речиси мирувала, но затоа, пак, историските процеси кои се развивале на македонската територија ги создавале оние неопходни политички претпоставки што го условија продолжувањето на ослободителните борби прекинати во 1881 година.

Токму во овој период, благодарение на натпреварувачкиот карактер на религиозно-просветните пропаганди (покрај другото), Македонија се „збогатила“ со бројна интелигенција, нешто за кое дотогаш никој не можел да го претпоставува. Се разбира, таа била создавана за потребите на оние што ја создавале. Но, без разлика на плановите, желбите и очекувањата на егзархот или на патријархот, големото мнозинство од таа интелигенција си останало македонско и се ставило во служба на својот народ – во служба на неговите стремежи и аспирации за слобода.

Напоредно со разбивачките и асимилаторски акции на странските пропаганди се развивал и отпорот против нив, а во зависност од таквите услови, својот пат го пробивала и македонската национална самосвест. Родена во почетните години на преродбата, таа постојано ќе биде присутна во разни форми, особено во вид на отпор против носителите на бугарската (и грчката) политика за доминација во духовниот и општествениот живот на христијаните во Македонија, а се

интензивирала особено по формирањето на Бугарската егзархија со која, создадена од султанот (1870 г.), бугарската пропаганда и официјално го стекнала правото да го управува и да го насочува духовниот живот на оној дел од македонските христијани што ја признале нејзината религиозна власт, претпочитувајќи ја неа како словенска пред Грчката патријаршија.

Бидејќи немало услови за обновување на Охридската архиепископија како македонска црква, националната духовна идеја била ставена во ситуација да се пробива и да се развива во мошне сложени услови. Во шеријатската Турција националната активност била право и привилегија на признатите од Портата црковно-пропагандни институции, какви што биле Егзархијата и Патријаршијата. Овие, пак, де факто станале органи на надворешните сили (држави) и работеле во нивни интерес. Значи, фактички легална, македонска национална духовна активност во земјата била оневозможена од двете цркви кои работеле во интерес на Бугарија и на Грција, а револуционерната борба, пак, како националноослободителна акција што имала сосема поинаков карактер, поради средствата што ги применувала (за автономија и државност), нормално не била прифатлива, дејствувала илегално и била во жесток судир со османлиската власт: Борбата за национална слобода била насочена, на прво место, против османлиската доминација, а потоа и против оние сили што го цепеле народот и го прогласувале за свој, измислувајќи аргументи за да ја оправдуваат политиката за делење и завладување на Македонија.

Македонското ослободително дело, национално и политичко по своите стремежи, објективните услови го принудиле јавно да се промовира најпрво во странство и од некои странци што, престојувајќи претходно во Македонија, аргументите за градење на својот став ги црпеле лично од самиот терен!

Петте и нешто повеќе години пред формирањето на Македонската револуционерна организација (1893 г.) се особено богати со настани мошне значајни за развитокот на македонското национално движење. Во овој период пред балканската и поширока научно-политичка јавност јавно била изнесена вистината за Македонците како одделен словенски ентитет и тоа од еден истакнат Бугарин, Петар Д. Драганов, инаку познат руски научник – славист, лингвист, демограф. Тој се јавил со тврдењето дека Македонците се посебен словенски народ, со што предизвикал бурни реакции кај заинтересираните научно-политички

кругови во Бугарија и во Србија. Во дискусијата што се развила по ова важно прашање се вклучиле и руски научни работници.

Во својата книга „Народноста на македонските Словени“ (1890 г.) Австриецот Карл Хрон ќе подвлече: „Во моите сопствени студии... дојдов до убедување дека Македонците, како по својата историја така и по својот јазик, се посебен народ...“

Значи, македонското прашање како национално веќе било поставено пред научните кругови на Европа, а особен интерес и бура предизвикало во Бугарија и во Србија.

Во Бугарија, при редуцирани демократски слободи, се раздвижила и македонската емиграција (во времето на Стамболов), која во почетокот испровоцирала дискусија околу судбината на Македонија. Приближно во истото време кога жестоко се реагирало на ставовите на Драганов, во в. „Македонија“ на К. Шахов се развила интензивна дискусија за иднината на Македонија. Во овој весник се појавиле разни идеи, предлози, полемики и изливи на македонскиот патриотизам, но и жалење по санстефанска Бугарија. Значи, се поставило прашањето за ослободувањето на Македонија и за средствата за неговото реализирање.

Од гласилата што биле отворени носители на бугарската анексионистичка политика спрема Македонија може да се добијат повеќе информации за тоа кон што, всушност, се стремела патриотски ориентираната македонска интелигенција отколку, на пример, од весникот „Македонија“. Така, на пример, весникот „Југозападна Б'лгарија“ сеел отров против сите противници на неговата политика – Македонија да стане југозападна провинција на Бугарското Кнежевство. Со самото тоа тој, всушност, ги жигосувал оние сили што објективно ја афирмирале македонската национална кауза, која со големи тешкотии си го пробивала својот пат. Тоа особено го правел владиниот весник „Свобода“, кој со полициска прецизност ги следел сите македонски јавни или тајни ослободителни манифестации и ги изнесувал пред јавноста како антибугарски.

Во овие години на јавни национални појави и акции, на јавни дебати и полемики околу прашањето за ослободувањето на Македонија, во Бугарија изникнале тајни и јавни македонски здруженија меѓу кои по своето значење се издвоила Младата македонска книжовна дружина (1891 г.) со нејзиниот печатен орган „Лоза“. Таа била формирана главно од оние ученици и студенти што биле незадоволни од егзархиските училишта па затоа пребегале од Македонија во Србија (1888–1889), а

незадоволни и од српските власти, немајќи друг избор, преминале во Софија.

Младите „лозари“, како што пишува Мисирков, сакале да ги „одделат интересите на Македонците од бугарските со воведувањето на едно од македонските наречја на степен на литературен јазик за сите Македонци“. Тоа што „лозарите“ настапиле под „маската бугарска“ не можело да ги заблуди противниците, бидејќи во содржината на „Лоза“ лесно можела да се препознае македонската национална суштина – во неа многу се пишувало за Македонија како „своја татковина“, која повикува на помош за спас од посегањата на соседите, што значи за спас и од Бугарите. Прогласена од режимот за непријателска, Дружината во јуни 1892 година била забранета. Повеќе членови од Дружината ќе земат учество во формирањето и изградбата на Внатрешната организација, а најистакната личност меѓу нив бил Петар Поп Арсов.

Малку подоцна, национални друштва на македонски младинци биле формирани и во Србија. Во текот на 1893 година било формирано друштвото „Вардар“, а подоцна (1902 г.) бил формиран Македонскиот клуб, кој го издавал неделникот „Балкански гласник“. Тоа е првото гласило во кое македонските национални дејци успеале во тие години пред пошироката јавност толку јасно да ја дефинираат својата национална и политичка програма за решавање на македонското национално прашање.

Внатре во Македонија, најкрупна национална појава во годините непосредно пред формирањето на Македонската револуционерна организација било движењето во Скопската епархија за црковно осамостојување на Македонија преку обновувањето на Охридската архиепископија. На чело на ова движење застанал егзархискиот митрополит Теодосиј Гологанов (Теодосиј Скопски). Поврзувајќи се со истомисленициите, тој презел низа мерки за отстранување на воспоставениот егзархиски апарат и за негова замена со свој, мерки за отстранување на бугарскиот јазик и сл. Целата политика што ја спроведувал Теодосиј водела кон црковно осамостојување не само на Скопската епархија туку и на цела Македонија. Тој се обидел тоа да го постигне преку унија со папата. Во декември 1891 година лично се сретнал во Скопје со претставникот на Римската црква во Цариград, Бонети, пред кого ги изнел условите за премин во унија.

Решавањето на црковното прашање според планот и барањата на Теодосиј поставени пред Бонети, всушност, значело решавање и на македонското национално прашање. Таквата политика и дејност на ми-

трополитот предизвикале огорченост не само кај Егзархијата и Патријаршијата туку и кај српската пропаганда. Егзархот, со помош на османлиската власт, успеал да го отстрани владиката од Скопје, со што бил провален и овој сериозен обид со помош на Римската црква историјата на Македонија да тргне по патеките што воделе кон националното ослободување. Веќе станало очевидно дека сè што се случувало во Македонија, особено бескрупулозното мешање на соседите во македонските работи, па и начинот на водењето на османлиската политика, која доста успешно го користела познатото средство – раздели па владеј, водело единствено кон еден резултат – поделба и грабеж на Македонија.

### 5. Основањето на Македонската револуционерна организација

Сите разговори, дискусии и полемики околу етничката припадност на Македонците, формирањето друштва со програми за национално ослободителна активност, изградувањето и определувањето на односот спрема странските пропаганди и последиците од нивната дејност за Македонија – целиот тој значаен интерес за иднината на Македонија и кој, како по договор, се појавил на политичката сцена речиси истовремено и траел континуирано повеќе години – сето тоа било инспирирано од историската потреба да се започне борба со конкретна револуционерна акција која, пак, би можела да се реализира само преку изградување на нужна раководна институција – организација. Така, целото повеќегодишно национално и политичко раздвижување било крунисано со формирањето на онаа раководна револуционерна сила што ќе си постави задача да работи на канализирањето на ослободителните стремежи на поробените македонски слоеви, на нивното организирање, обединување и подготвување преку револуција да се постигне крајната цел. Економско-општествените претпоставки за остварување револуционерни промени во Македонија биле создадени. Созреаната економско-политичка криза била придружена со сè поголемата диференцијација и со заострувањето на општествените спротивности кои, пак, поради различната религиозно-етничка припадност на угнетените и угнетувачот, истовремено добивале и национална и верска обоеност. Во свеста на македонските обесправени маси целокупната неправда, експлоатација и корупција на државниот апарат се врзувале со политичката и националната обесправеност. Значи, сите неволи, во сознанието на

угнетените, се поврзувале со фактот дека Македонија се наоѓала под османлиско владеење. Се сметало дека ослободувањето од тоа владеење е апсолутно неопходно за националното и политичкото ослободување. Значи, уште од почетокот, се сметало дека основниот противник против кого ќе се води борбата бил османлискиот.

И така се случило. Покрај јавното дебатирање околу прашањето за ослободувањето на Македонија и како да се постигне тоа (средствата), некои интелектуалци своето внимание го фокусирале на истиот проблем, но тоа го правеле „зад завеса", конспиративно, решени да минат конкретно во акција. Идејата за создавање организација кај Даме Груев, Пере Тошев и некои други македонски интелектуалци зреела од поодамна. Според досегашните сознанија, за создавањето на Тајната организација, (покрај разговорите на Делчев во Софија со Шахов и др.), поконкретно станало збор во текот на 1892 година во Прилеп, а на крајот од идната (1893 г.) година, на состанокот одржан на 23 октомври во Солун, се формирало раководно јадро во состав: Даме Груев, Петар Поп Арсов, д-р Христо Татарчев, Андон Димитров и Христо Батанџиев. На 5 јануари 1894 година се одржала втората средба на истите лица на која се расправало за целта, името и нормативните акти на организацијата што ја создавале. Според Христо Татарчев, Организацијата била наречена Македонска револуционерна организација, а според зачуваниот печат раководството било наречено „Македонски централен револуционерен комитет". Задача да напише проект-устав добил П. П. Арсов. На следните средби шестемината ги прифатиле неопходните документи и во согласност со нив го избрале првиот Централен комитет, чиј претседател станал Хр. Татарчев, а секретар-касиер Д. Груев.

Оригинални документи за овие состаноци не се зачувани. Но, од личните спомени на учесниците, а и од уставите што се зачувани, иако не и датирани, се гледа дека целта на борбата била, исклучиво преку револуција, да се извојува политичка автономија на Македонија.

Потребата за ширење на Организацијата била поттик за свикување на едно пошироко советување на познати членови на движењето, на кое би се дало оцена за дотогашната работа и би се прифатиле насоките за идното дејствување. Советувањето се одржало во Ресен на 15 август 1894 година, а на него присуствувале околу 15 познати активисти. Тука биле донесени важни решенија за развитокот на Организацијата – изградување на нејзината структура, начин на финансирање, вршење пропаганда и сл. Се истакнала значајната улога што ја играле учителите на сцената на ослободителната борба и се укажало на потребата од

нивна што поголема независност од Егзархијата и за нивно, како и на општините, поврзување и служење на Организацијата. По Ресенскиот состанок започнал брз развиток во изградбата на структурата на Организацијата и се создале услови за нејзината масовизација.

Лицата што ја создавале Организацијата и раководеле со неа произлегувале од редовите на трговците и интелигенцијата. Речиси сите видни раководители што ја граделе Организацијата и се жртвувале за нејзините цели ѝ припаѓале на прогресивната македонска интелигенција и ги изразувале стремежите на ситносопственичките слоеви и на македонското обесправено и деградирано селанство.

Малку подоцна, истата година, во Организацијата се вклучил и Гоце Делчев (1872–1903), чија организациона и раководна улога ќе го издигне во легенда на македонското националноослободително движење од илинденскиот период. Своето идејно и политичко оформување Г. Делчев го стекнувал во текот на целото школување – во родниот Кукуш, во Солун и во Софија. Исклучен од военото училиште во Софија поради некаков политички инцидент, во ноември 1894 година Делчев се вратил во Македонија како учител во Штипско (Ново Село), се сретнал со Д. Груев кој, пак, служел како учител во градот. Во Штип имало добро уредена организација. Делчев се вклучил во нејзините редови и заедно со Груев ќе го продолжат одот по врвиците на Револуцијата и сѐ до крајот на својот живот ќе останат во врвот на нејзината раководна структура, дејствувајќи повеќе одделно отколку здружено.

Двегодишната дејност на Г. Делчев во Штип е позната најмногу по нејзиното огромно значење што го имала за масовизирањето на Организацијата и тоа преку вклучувањето на македонското село во нејзините редови. Со вклучувањето на селото во Организацијата се извршила значајна промена во социјалниот состав на нејзиното членство и таа, од претежно градска, се преобразила во масовна организација во која доминирал селскиот елемент.

Во времето на престојот на Г. Делчев и на Д. Груев во Штип, фактички, градот станал раководен центар на целата Организација, додека ЦК во Солун само формално фигурирал како централно раководство.

Подготовките за револуција во Македонија започнале во една хаотична ситуација во општествено-политичкиот живот на земјата, создадена од пропагандите на соседните земји. Целата ситуација била будно следена од бројните претставници на големите сили кои, добивајќи ги информациите на прво место од надлежните државни органи, од агентите и конзулите на соседните заинтересирани држави во

Македонија и од нивните влади, не биле во состојба да создадат реална и точна слика за целите и задачите на македонското револуционерно движење и пошироко за Македонија, за македонското население и за неговиот етнички состав, за неговите стремежи и сл. И така, и самите дезинформирани, тие ги дезинформирале и своите влади, што не можело да не се одрази негативно врз градењето на политиката на тие сили во врска со Македонија.

Личното истражување и прибирањето податоци од страна на некои конзули давале пообјективни и поточни резултати отколку добиените информации од лицата (агенти) што биле директно инволвирани во македонските работи. По неколкугодишното лично истражување, францускиот вицеконзул во Битола, Леду, на својот министер за надворешни работи му испратил еден опширен извештај (јануари 1898 г.) во кој изнел извонредно интересни информации за Битолскиот вилает токму за годините кога Организацијата ги правела првите сериозни чекори во својот развиток. Ги дал, како што самиот пишува, како „прилог, во вид на скица... која дава процени за неговите христијански и муслимански населенија... онолку непристрасно колку што тоа го овозможуваат посебните услови во овој крај, без да се води сметка за мошне спорните теории за раси и народности измислени од фантазијата на оние што го посакуваат овој крај, па затоа како база ќе послужат, колку што е можно, јазиците, обичаите и навиките на жителите“.

Државните статистики на Осмалиската Империја Леду ги сметал за несигурни, тие не давале поточни податоци од оние „што се составени за потребите на нивната кауза од одделни, не многу скрупулозни страни, кои се карактеризираат со неопислива конфузија што е присутна во сите нешта во Македонија“. Вицеконзулот, значи, преку лично истражување подготвил своја етнографска студија, притоа судирајќи се со повеќе тешкотии, како што била измешаноста на населението поради дејноста на пропагандите, кога многу луѓе, особено во големите центри, „дури и меѓу образованите, не се во состојба да ја определат вистинската националност на сопствените семејства“.

Битола, пишува Леду, станала центар признат како средиште „на бесрамни сплетки и интриги врз кои почиваат соперничките пропаганди на малите соседни држави. Треба да потсетам на прво место, подвлекува тој, дека политичките аспирации во овој крај не се темелат ниту врз јазиците, ниту врз обичаите на жителите, туку врз индивидуалните чувства, чија основа лежи, главно, во материјалните интереси и лични-

те сметки на секој човек, и најпосле да го свртам вниманието на тоа дека е тешко да се најдат луѓе толку деградирани во морален поглед (лакоми, неискрени и сл.) како што се христијанските Македонци, што најмногу треба да се припише на нивната сиромаштија и на понижувачкиот режим, кој е многу често жесток, што го трпат луѓето во една област во која нема ниту сигурност, ниту правда".

По појавата на „бугарската шизма", продолжува Леду, започнале, во „вистинската смисла на зборот, сепаратистичките пропаганди", кои сукцесивно ги создале „злокобните сегашни поделби" што ја довршиле „деморализацијата на овие несреќни населенија".

Пропагандите Леду ги нарекувал „партии". Само грчката и бугарската партија имале вистинско значење. Грчката партија, составена од „грчки, влашки, бугарски, албански и српски" елементи, по својот број била супериорна, а бугарската, составена од „егзархиски Словени", била по неа (1898 г.).

Половината од целокупното население на Македонија било македонско-христијанско. Значи, поголемиот дел од македонската територија бил покриен со компактно, еднородно население, што било основен предуслов за организирање ослободително и револуционерно движење и за конституирање држава. Тоа аргументирано ги демантира недобронамерните гледишта на некои поединци дека етнички земјата била толку измешана („македонска салата") така што тоа било пречка за извојување автономија и за создавање авторитетен политички режим. Припадноста на македонскиот народ кон двете главни цркви – Грчката и Бугарската, но и поради теократскиот карактер на Турција носењето на нивното национално име (Грци, односно Бугари), биле прифаќани некритички (буквално), иако и јавно се признавало дека верската определба не можела да биде критериум за определување на националната припадност. Уште повеќе што сите биле сведоци на честото преминување на одделни семејства и на цели села од една во друга црква, а тоа автоматски повлекувало промена и на „националното" име!

## 6. Основањето на Македонскиот комитет во Бугарија и неговите први акции

Македонскиот комитет во Бугарија се појавил во улога на раководно тело на организираната македонска емиграција, чија политика

формално се определувала на годишните конгреси на братствата. Македонскиот комитет бил избран на Првиот конгрес на македонските друштва, одржан на 19 март 1895 година во Софија. Малку подоцна, по оставката на Стамболов, во мај истата година, емиграцијата организирала масовни митинзи на кои, преку резолуции и други акции, еуфорично и гласно, на цела Европа ѝ се дало на знаење дека борбата за ослободувањето на Македонија веќе започнала. Со апели до Бугарската влада и до владите на другите балкански земји и на големите сили и, на крајот, со „општо преземање на мерки диктирани од условите", т.е. со оружје, требало да се создадат криза и клима за интервенција на големите сили во полза на барањата од Македонскиот комитет за автономија на Македонија, произлезени од чл. 23 од Берлинскиот конгрес. Меѓутоа, последица на речиси сите акции на емиграцијата, преземени во текот на 1894-1895 година, била – компромитација на автохтоната борба за автономија што македонскиот народ ја започнувал во својата земја токму во тоа време, под раководство на своја организација. Испраќањето конгресна телеграма до рускиот цар Николај II, до грофот Игнатиев – творецот на санстефанска Бугарија, специјално до бугарскиот кнез Фердинанд, кој бил прогласен за „врховен поглавар на бугарскиот народ", пропагандата против Османлиската Империја со која Стамболов дотогаш одржувал мошне добри односи, како и покровителскиот однос спрема „братот роб" во Македонија, кој систематски се градел и се негувал меѓу сите субјекти во Кнежевството, почнувајќи од кнезот, биле факти што јасно укажувале дека прашањето за „ослободувањето" на Македонија, создадено во Бугарија по нејзиното ослободување, започнало да добива нови и опасни димензии во политичкиот живот на државата, а тоа крајно негативно ќе се рефлектира на ослободителните напори на тукушто создадената Внатрешна револуционерна организација на Македонија.

Со Првиот конгрес на емиграцијата и со формирањето на Македонскиот комитет и неговите први акции била дадена и официјална гласност на една, во суштина, антимакедонска политика на комитетите во Бугарија, која се водела во името на македонската емиграција, но и во името на Македонија. Оваа политика добила екстремна форма уште во почетокот, со уфрлувањето чети од Бугарија во Македонија при крајот на јуни 1895 година. По иницијатива на Стоилов, претседател на Бугарската влада, Борис Сарафов заедно со други офицери и во соработка со Т. Китанчев, претседател на Македонскиот комитет, организирал и префрлил четири чети во Македонија, со задача да кренат востание. Само четвртиот одред, на чело со Сарафов, успеал да го заземе

Мелник и да изврши „успешно патриотско дело“. Другите биле поразени и растурени од османлиските сили и вратени во Бугарија.

Овие испровоцирани оружени акции го означиле почетокот на оруженото мешање на балканските држави во македонските работи и имале силен одглас во Турција и во Европа. Бугарија нив ги искористила, преку притисок врз Цариград, да издејствува привилегии за својата пропаганда во Македонија, како и да издејствува признание на кнезот од страна на Русија. Односот на Грција и на Србија кон оружениот упад во Македонија бил крајно негативен, додека реакцијата на ЦК на Внатрешната организација била остро изразена со протестно писмо до Македонскиот комитет и со категорично барање и предупредување дека ќе биде „безмилосна спрема сите оние... што против нејзината согласност навлегуваат вооружени во нејзината територија“.

Големата врева што се кренала во Бугарија во текот на 1894 и 1895 година, заедно со оружената интервенција на македонската територија, ќе имаат фатални последици за идниот развиток на македонското револуционерно движење, па дури и за судбината на Македонија.

## 7. Македонската револуционерна организација по Солунскиот конгрес (1896 г.)

Солунскиот конгрес на Организацијата се одржал во март 1896 година, малку повеќе од две години по нејзиното формирање. Но, и покрај тоа, поради значењето што го имал, од Ѓ. Петров бил наречен „собрание“ кое, „така да се рече беше основачко. Оттогаш датира Солунската организација, тогаш веќе Централниот комитет се призна. Таму се истакна потребата од устав и правилник“. Татарчев за овој собир рекол дека имал „основачки и законодавен карактер“.

На Конгресот зеле учество највидните раководители на Организацијата. Во дискусијата што се развила, биле разгледани сите проблеми што ја преокупирале Организацијата и бил усвоен заклучокот да се донесат устав и правилник како основни документи врз кои би лежела идната дејност на движењето.

Уставот и Правилникот биле напишани во 1897 година и веднаш биле објавени по формирањето на Задграничното претставништво на Организацијата во Бугарија. Нив ги подготвиле Ѓ. Петров и Г. Делчев, кои се и први задгранични претставници. Во овие документи совршено јасно биле внесени целта на Организацијата и средствата со кои таа би се остварила. Уставот на Организацијата ѝ поставил да решава чисто

македонски задачи. Тој предвидувал создавање на македонска организација, таа би требало да биде сопственост на целото обесправено население а тоа, преку заедничка борба (револуција), требало да се избори за политичка автономија на Македонија.

Сведоштвата на Ѓ. Петров и на д-р Татарчев наведуваат на заклучокот дека на Солунскиот конгрес Македонската револуционерна организација (првото име на оваа организација според Татарчев) официјално била санкционирана, заедно со нејзината македонска идеологија и пропаганда, чија крајна цел била ослободувањето на земјата. И во Уставот и во Правилникот, и во револуционерната литература потоа, како и во официјалниот назив на Организацијата (ТМОРО), исклучиво фигурира македонското име, силно, директно или индиректно во пропагандата биле истакнувани и биле негувани македонскиот патриотизам и независноста на Организацијата. Административно, Организацијата била поделена на седум окрузи. Подоцна како окрузи останале: Солунскиот, Битолскиот, Скопскиот, Струмичкиот и Серскиот плус Одринскиот.

Уставот подготвен од П. П. Арсов, би требало да биде прв, изгласан на една од првите средби на шесте основачи на МРО, по сè изгледа ги содржел основните принципи (цел, средства и сл.) неопходни за мобилизирањето на народот и за функционирањето на ЦК. Инаку, како би можело да се објасни фактот дека уште на Ресенското советување (август 1894 г.) биле донесени многу значајни решенија за развитокот на Организацијата, а се гледа дека во првиот устав нив ги немало.

Значи, не случајно Солунскиот конгрес за Ѓорче Петров бил „Собрание“, кое „така да се рече беше основачко...“, а за Татарчев тој имал „основачки и законодавен карактер“, Организацијата, значи, до тогаш се развивала значително побрзо отколку што ја следела правната регулатива. „Слобода!“ и „Автономија“, иако се само два збора, тие биле доволно мотивирачки за привлекување во движењето на големото мнозинство од покорените македонски слоеви, без многу убедување, но не и без размислување во почетокот за ризикот што го прифаќале, но набрзо потоа да прашаат – кај ви е оружјето, дајте пушки!

## 8. ТМОРО и соседите

Појавата и брзото ширење на Македонската револуционерна организација (МРО) предизвикале жив интерес меѓу владеачките кругови

на соседните држави, особено на Бугарија, како и меѓу носителите на нивните религиозно-просветни институции во Македонија. Причина за тоа бил фактот што истата територија на која тие претендирале и ја прогласувале за своја се појавил еден нов, македонски революционерен фактор, кој бил рожба на месните економско-општествени услови, па неговите цели и стремежи биле диктирани од историската потреба на македонскиот народ за слобода, а не од претензиите на соседите за делење и заграбување туѓа територија. Во тоа лежеле основните причини за големите судири што ќе се појават меѓу МРО и носителите на надворешните интереси. Впрочем, уште пред формирањето на МРО, еден добар дел од македонската интелигенција веќе бил во судир со Егзархијата, која агресивно и систематски ги починувала под своја управа традиционалните самоуправни права што македонскиот народ ги уживал во минатото. И не случајно еден добар број од таа интелигенција се нашол во првите редови на МРО, продолжувајќи ја борбата против Егзархијата, сега од други позиции.

За борба против МРО егзархиските кругови, претежно дојдени од Бугарија (професори, чиновници и др.), во содејство со Бугарската влада и Врховниот комитет, го формирале т.н. Бугарско тајно революционерно братство во Турција, со седиште во Солун. На чело на Братството бил поставен Иван Гарванов.

Обидот на Братството да го прошири своето влијание во Македонија врз една платформа чија суштина била великобугарска, насочен против МРО, не можел да ги даде саканите резултати. Напротив, пред заканите на Организацијата дека Братството ќе биде ликвидирано, Гарванов, со помош на врховистичките фактори, успеал да постигне „помирување“ со ЦК во Солун, да ја распушти својата бедна мрежа, а неколкумина од неговите раководители да влезат во раководството на Организацијата. Гарванов станал член на Солунскиот местен комитет. Тоа бил чин на предавство, пред сè на Татарчев и на Хаџиниколов, што се покажал фатален за интересите на Организацијата. Во септември 1899 година Братството престанало да постои, а набрзо потоа Гарванов, по познатата провала и апсењето на ЦК во јануари 1901 година, на нерегуларен начин станал претседател на новиот ЦК и веднаш ја насочил Организацијата кон предвремено востание.

Брзиот развиток на револуционерното движење ја актуелизирал потребата за што побрзо вооружување на населението. Проблемот, меѓутоа, бил мошне сложен. Од каде да се најде оружје? Токму оваа голема потреба го натерала раководството на Организацијата да се обра-

ти за помош до македонската емиграција во Бугарија, па и директно до Бугарската влада. Па нели и Бугарите и Србите и Грците на времето побарале и добивале помош од своите соседи? Обидот, меѓутоа, да се добие оружје од Бугарија ги открил крајно противставените интереси на македонското ослободително движење со оние на бугарската држава. При овој обид да се добие помош од бугарската држава раководството на Внатрешната организација (Г. Делчев, Ѓ. Петров, Ј. Сандански, Д. Груев...) дефинитивно ја открило и ја разбрало целата вистина за веќе дефинираната политика на бугарската држава (чиј слуга бил и Врховниот комитет) спрема македонското ослободително дело. А таа политика накусо била ваква: востанието што го подготвувала Внатрешната организација во никој случај не би можело да биде чин што ќе доведе до создавање македонска автономна држава, Внатрешната организација би требало да го подготвува народот за востание и во даден момент, кога бугарската армија ќе тргне во војна против Турција, да ѝ помогне на бугарската војска.

Раководството на Организацијата било принудено да го извлече единствениот правилен заклучок: вооружувањето на народот во Македонија не било пожелно за Бугарската влада. Таа не сакала да ѝ помага на организација што е независна и со програма спротивна на бугарските државни интереси. Владата сметала дека Македонија треба да биде „ослободена“ од бугарската држава. Под „ослободување“ на Македонија таа подразбирала нејзино присоединување кон Бугарија а не и, преку револуција, извојување политичка автономија за неа, во чие име се организирало и се вооружувало македонското население. Тоа е основната причина за конфликтот што набрзо по формирањето на Внатрешната организација се појавил меѓу нејзиното раководство и бугарските власти и често прераснувал во оружен судир со Врховниот комитет, раководен од „демобилизирани“ офицери на бугарската армија, чиј врховен командант бил кнезот.

За да ја зачува својата независност, што било услов и за ослободувањето и единството на Македонија, МРО се определила за самофинансирање и за набавка на оружје во Грција, во Македонија и во Бугарија. Пленувањето на Мис Стон и барањето откуп биле направени, имено, со таква цел.

Другите две соседни земји, исто така, имале непријателски однос спрема МРО. Тие тоа не го криеле, но од објективни причини не биле во позиција на дрзок начин да се мешаат во работите на револуционерното движење како што правела Бугарија. Тие внимателно ги следеле

настаните во Македонија и љубоморно реагирале на „поените“ што ги стекнувала Бугарија, користејќи ја емиграцијата да се меша во македонските работи и особено во работите на македонското револуционерно движење. Тие особено се труделе, користејќи ги провокативните акции на Врховниот комитет, да ја компромитираат Македонската револуционерна организација, прогласувајќи ја за бугарска, дека таа наводно се борела за задоволување на великобугарските интереси, накусо, преку изопачување на фактите правеле сѐ што можеле за да ѝ го оспоруваат нејзиниот македонски ослободителен карактер, прикажувајќи ја како средство на бугарската политика во Македонија.

Подготвувајќи го народот за востание, Организацијата напоредно создавала сопствена „држава“ во османлиската држава. Меѓу првите органи на таа „држава“, како услов да се создадат и други органи, биле вооружените сили на револуцијата, односно создавањето своја војска, т.н. Четнички институт. Неговата појава и неговото обликување имале придонес за брзото ширење на движењето речиси во целата земја, опфаќајќи го безмалку целото македонско (егзархиско и патријаршиско) население, како и голем дел од влашкото.

Најголема заслуга за формирањето на изградувањето на вооружените сили на Организацијата имал Гоце Делчев. Улогата на четите во подигањето на револуционерниот дух на македонските обесправени и понижени маси била огромна. Тие станале основни носители на револуционерната пропаганда, извршители на сите значајни задачи на надлежното раководство, доста ефикасни заштитници на интересите на народот од каде и произлегувале, со еден збор, тие станале ударната сила на револуцијата и доста успешни извршители на нејзините програмски задачи. По појавата на четите се „родиле“ тајната полиција, казнената полиција, а потоа и многу важната институција – судството. Биле создадени тајна пошта и курирска служба, бил уреден начинот на водењето на кореспонденцијата – шифрата, мастилото и сл.

Внатрешната организација учествувала речиси во целокупниот општествен и приватен живот на македонскиот народ, сѐ со цел, преку разни пристапи, да му ја олесни тешката, пред сѐ економска положба на населението. Во рамките на таа грижа била создадена и економската политика на Организацијата, со основна задача, покрај другото, да се бори против чифлигарството и чифликсајбиските своеволија и да ги заштитува селаните-чифлигари. Организацијата застанала зад паролата: „Земјата на земјоделците“ и настојувала да се ограничи неконтролираниот грабеж на селското и градското население од алчните град-

ски чорбаџии и лихвари, кои преку високите камати го држеле во економско ропство и сл.

Преку сите преземени политички, просветни и економски мерки од страна на Организацијата народот учел како да ја „нагризува" османлиската власт, како да се бори со велесопствениците и како да се управува сам, на кој начин би можел самиот да стане носител на новата власт што се раѓала. Народот учел како да се служи со разни револуционерни средства и се подготвувал, преку востание, најпосле да се избори за својата државност и за својата слобода.

### 9. Илинденското востание

Македонската интелигенција што застанала на чело на ослободителното движење, и покрај сложените услови за револуционерна дејност, од Организацијата создала политички фактор способен да поведе дури едно такво востание што многумина ќе ги изненади и силно ќе ги загрижи соседните претенденти на македонската земја. За таа и таквата организација во интервјуто дадено на парискиот „Le matin" (од 27 ноември 1904 година) Хилми-паша изјавил: „Тука веќе осум години е создадена една тајна организација која е разгранета не само во големите градови туку и по селата... Нивното нефаќање и неказнување на нејзиното членство е обезбедено и од фактот што е поддржана од интелигенцијата насекаде во земјата каде што доминира... Фанатизираните револуционери се 10%, најмногу 15%. За жал, ова мало малцинство е составено од мудри и образовани луѓе, кои се наметнуваат со терористички средства." Ова делумно и донекаде објективно признание за автохтониот карактер на Организацијата изгледа претставува, барем засега, во основа единствениот познат пример на изнесување реална оцена за едно толку сериозно прашање како што се десетгодишните подготовки и обиди за ослободувањето на Македонија од еден толку висок и компетентен османлиски државен функционер.

Развитокот на револуционерното движење во Македонија, појавата, ширењето и масовизирањето на Организацијата, идејното созревање и вооружувањето на членството, накусо речено со големи тешкотии и пречки (чести провали и други проблеми), успешното подготвување на народот за востание, за што не мала заслуга имале и малубројните македонски социјалисти (Н. Карев, В. Марков, Н. Русински и други) вклучени во Организацијата, сето тоа се одвивало напоредно со речиси

перманентните конфликти со османлиските власти, со органите на соседните пропаганди и пред сè со органите на бугарската држава, застапувани во лицето на Врховниот комитет. Преку Врховниот комитет бугарските влади се обидувале да се наметнат како врховен раководен фактор врз македонското движење и притоа не избирале средства – од пријателско додворување и давање материјална помош до оружени конфронтации и подмолни убиства на видни членови на Внатрешната организација, завладување на погранични реони и нивно преобразување во бази за натамошна пенетрација во внатрешноста на земјата и за потчинување на Организацијата или нејзино елиминирање.

Вербалните конфронтации меѓу Внатрешната организација и Македонскиот, односно Врховниот комитет, кои започнале веднаш по формирањето на Комитетот во март 1895 година, биле перманентни и главно имале идејно-политички, во суштина национален карактер. Тие особено се заостриле и се прелевале во отворен и доста широк оружен судир по 1901 година, по доаѓањето на Стојан Михајловски и генералот И. Цончев на чело на Врховниот комитет, на барање и со помош на бугарскиот кнез.

Поволни услови за таквиот развиток на настаните, всушност, биле создадени по Солунската провала во јануари 1901 година, апсењето на речиси целиот состав на ЦК и доаѓањето на чело на Организацијата на Иван Гарванов, осведочен противник на Организацијата и кој до скоро, како претседател на т.н. Револуционерно братство, се борел со разни средства, дури и недозволени, раководството на македонското движење да го стави под команда на Врховниот комитет, што значи под команда на Бугарската влада.

Доаѓајќи на чело на ЦК, Гарванов го исполнил ветувањето дадено на Цончев – ги сменил Г. Делчев и Ѓ. Петров од Задграничното претставништво, а за нови претставници ги постави Димитар Стефанов и Туше Деливанов. И покрај тоа, Г. Делчев и Ѓ. Петров и натаму останале најавторитетните столбови на Организацијата врз кои се потпирале сите патриотски кадри во борбата против врховизмот. Од таа смена Цончев немал никаква корист, а и Гарванов повеќе не бил во состојба со ништо да му помогне.

Михајловски и Цончев, како извршители на државните задачи, требало во Македонија да предизвикаат бунт со цел, покрај другото, да ја разнебитат Внатрешната организација на револуционерен и политички план, иницијативата да ја преземат во свои раце и Бугарија дефи-

нитивно да ја претстават пред Европа такаречи за клучниот фактор при решавањето на македонската криза.

Подготовките што се вршеле во Бугарија за предизвикување востание во Македонија ја принудиле Високата Порта да преземе контрамерки за да не ја затекнат настаните неподготвена. Таа со нота побарала од големите сили да извршат „енергичен притисок“ врз Бугарската влада за да ги распушти „македонските комитети“, а од март 1902 година започнала да подготвува и да испраќа значајни воени сили во Македонија во граничните реони со Бугарија.

Додека испраќаните поединечни врховистички чети во Македонија биле прогонувани и враќани назад од силите на Организацијата, во самата Бугарија, преку в. „Изгрев“, „Право“ а особено в. „Дело“, таа веќе водела пропагандна битка против подготовките на врховистите за воена интервенција во Македонија, жигосувајќи ги пред целата јавност и нивната политика и нивната акција како непријателски чин против Македонија која тие, наводно, сакале да ја ослободуваат. Но, немало сила што можела кнезот, министерот за одбрана и генералот Цончев да ги одврати од нивниот план – да предизвикаат крвопролевања и пепелишта во Македонија, нарекувајќи ги нив „востание“.

Горноџумајското „востание“ започнало на 23 септември 1902 година и со повеќе паузи траело до средината на ноември. Во Македонија биле префрлени не околу 400 „четници“, како што се тврдеше до неодамна, туку околу 2.500 подофицери и војници од резервниот состав на бугарската армија и голем број офицери. Тоа била сила за респектирање, а која не би можела да се подготви и да се префрли преку граница без учество на државни структури. Од месното македонско население во овие настани учествувале околу 350 селани.

Осмалиската армија, добро и навреме подготвена, брзо ја поразила Цончевата армија, оставајќи зад себе бројни жртви, изгорени и опустошени села во реоните на судирите, како и двеилјадна бегалска маса засолнета преку границата. Благодарение на енергичниот отпор на Организацијата против врховистичката наезда оваа провокација била локализирана, а со тоа и последиците биле ограничени.

Врховистичкото востание во Европа и меѓу дипломатските кругови на големите сили предизвикало жив интерес и ги засилило обидите преку реформи македонската криза да се ограничи и да се реши пред таа сериозно да ескалира. Инаку, речиси за сите било јасно дека „востанието“ било организирано во Бугарија, додека македонското востание допрва ќе следи.

Османлиската влада, пак, ја искористила бугарската инвазија за да ги прогласи сериозно загрозени своите интереси во „македонските вилаети“ и да продолжи да ги засилува своите гарнизони со што, всушност, ја започнала „војната“ против Внатрешната организација и македонското население како нејзина основна база, со намера за да го спречи претстојното востание.

По врховистичкото востание македонската криза сериозно се заострила. Врховистите постојано повикувале на ново и „поголемо востание“. Виена и Петроград се раздвижиле за да ја смират ситуацијата и да го спасуваат договорениот статус кво од 1897 година. Министерот за надворешни работи на Русија, грофот Ламсдорф, ги посетил Бугарија и Србија за да им порача да останат мирни. Следеле познатите Февруарски реформи (1903 г.) кои не дале никакви резултати.

По Горноџумајското „востание“, против кое застанал и ЦК на Организацијата, настанал пресврт во ставот кај еден дел од раководството на чело со Гарванов во врска со кревањето „големо востание“. Голем придонес за насочување на курсот кон востание имале и новите задгранични претставници Хр. Татарчев и Хр. Матов, кои само што пристигнале во Софија при крајот на есента 1902 г. го поставиле прашањето за „помирување“ на Внатрешната организација и Врховниот комитет, прифаќајќи ја иницијативата на Гарванов за ново востание. Но за востание водено заедно со врховистите. Во врска со решавањето на овој судбоносен проблем, Хр. Татарчев контактирал и со претседателот на Бугарската влада.

За да може решението за востание да добие легален карактер, Гарванов го свикал Солунскиот конгрес (3-4 јануари 1903 г.) на кој присуствувале 17 „делегати“, главно второстепени, повеќето легални и попатни учесници во движењето. Без некои сериозни разногласија, служејќи се во расправата и со невистини, Гарванов успеал да добие согласност напролет да се крене востание. Предлогот за востание испратен во Софија за сондирање на мислењето на таму затекнатите видни дејци на Организацијата бил решително одбиен од мнозинството околу Делчев, додека од малцинството околу Татарчев и Матов бил прифатен. Меѓутоа, во меѓувреме пристигнала нова информација во која стоело дека Солунскиот конгрес веќе се определил за востание.

Обидите преку акции на македонскиот терен да се анулира солунското решение завршиле неуспешно. Гоце Делчев, неспорниот авторитет што евентуално би можел да го сврти текот на настаните, трагично го загубил животот (Баница, 4 мај 1903 г.), откако претходно на средба-

та со Д. Груев во Солун го добил „последниот удар“ од Груев, кој му рекол на Делчев дека застанал на страната на Гарванов по ова судбоносно прашање од историјата на Македонија. Груев ѝ го задал „последниот удар“ и на Македонија на Битолскиот окружен конгрес (2-7 мај 1903 г.) одржан во с. Смилево токму кога сè уште не било оладено телото на Гоце, определувајќи се на страната на Сарафов за востание, за кое секој нормално мислечки човек требало да знае дека при тогашните внатрешни и меѓународни услови тоа ќе биде жестоко задушено, без шанси за постигнување на какви било видни резултати.

Во меѓувреме, на оние што биле за востание и за создавање предвостаничка клима, неочекувано им стасал во прилог еден крупен настан – Солунските атентати (28 април), проследени со одмаздничкиот терор на аскерот во Солун, Битола, Велес и на други места.

Избраниот на Смилевскиот конгрес Главен штаб за раководење со востанието (Д. Груев, Б. Сарафов, А. Лозанчев) решил востанието да започна на 20 јули (Илинден – 2 август по нов стил) 1903 година. И покрај строго чуваната тајна, Високата Порта го дознала дури и денот на почетокот на востанието. Само што започнало востанието, Портата ги информирала владите на големите сили, нарекувајќи ги востаничките акции „акт на разбојништво и пустошење“. Значи, првите информации за востанието јавноста ги примила од османлиските власти. Нивната содржина била: „Бугарски револуционерни банди“ палат османлиски села, убиваат и масакрираат заробени војници и невино муслиманско население и речиси сите злосторства што ги вршеле аскерот и башибозукот им ги препишувале на востаниците. Исти или слични информации сервирала и Атина, додавајќи дека „разбојничките чети“ ги убивале Грците. Сите тие дезинформации, таа црна пропаганда, преточена во дипломатски извештаи се испраќала до владите на големите сили, до оние што решавале за македонската криза. Тоа го правеле и доста весници. Август Крал, австриски конзул во Битола, претставува еден од ретките сведители што пројавиле посебен интерес и доблест аргументирано да ја пренесат до својата влада вистината за она што се случувало во неговиот регион, и за Организацијата и за востанието. Тој, меѓу другото, пишува и тврди дека тука, (за разлика од Цончевото), „навистина се работи за едно востание, прво во Македонија, кое треба сериозно да се сфати... Тоа е излив на незадоволството на еден цел народ..., тоа е повик за помош на едно длабоко угнетено население кое се бори за слобода и за уредени прилики. Востанието тука е речиси општо, го опфаќа скоро целиот словенски дел на вилаетот... За одвивањето на

востанието во Битолскиот вилает во светот се шират најлажни вести. Љубовта кон вистината, а не пристрасноста во прилог на христијаните..., ...ме принудува да констатирам, сосема спротивно на погледите што ги застапува печатот и со такво задоволство, – дека постапката на востаниците беше хумана и лојална, а постапката на Турците варварска, свирепа, азијатска. Тоа што првите не ги фаќаа своите противници со ракавици спаѓа во доменот на револуцијата...“

„Востанието во земјата... е многу подлабоко и пошироко отколку обично се мисли...“, пишувал меѓу другото познатиот грчки истражувач Цорбазоглу (извештај од 27 март 1904 г.). Во врска со драмата во Крушево, тој додал дека „православните Грци – (патријаршисти, б.м.), како што нѐ убеди поранешниот пелагониски митрополит, соработуваа со четите врз братски ослободител дух.“

Востанието ги опфатило најголемите делови од Македонија, но најорганизирано и најдинамично се пројавило во Битолскиот округ. Се одело на уривање на сѐ што ја симболизирало омразената власт, но и кон освојување територии и уривање на постојната и изградување на една нова, револуционерна власт. Најконкретен израз оваа политика добила при ослободувањето на Крушево на 3 август 1903 година и формирањето на револуционерна власт, со рамноправно учество на сите „народности“. Во случајот, религиозните општини биле третирани како народности: Патријаршиската (составена најмногу од Власи и извесен број Македонци и православни Албанци), Егзархиската (составена од Македонци) и Влашката (составена од т.н. романофили, односно националисти, како што вообичаено ги нарекувале нејзините припадници). Според припадноста кон црковните општини, според вообичаените норми во државата, се определувала и националната припадност (Грци, Бугари, Романци). Од овие три религиозно-пропагандни заедници (општини) била создадена новата привремена власт на Крушевската република, со основни органи на регуларна државна заедница – Собрание (60 претставници) и Извршно тело (Извршен совет) од 6 члена одговорни за шесте најважни сектори. Главната грижа за одбраната на слободата останала во надлежност на Горското началство кое раководело и со борбите за ослободување на градот, на чие чело стоел Никола Карев, избран на Смилевскиот конгрес.

Набрзо по ослободувањето на градот, со цел да се придобие или да се неутрализира и муслиманското население од околината, раководството го испратило познатиот Манифест во кој ги истакнале целите

на револуцијата и желбата за заеднички живот во слободна Македонија.

Покрај Крушево, во округот биле ослободени уште и гратчињата Клисура (Костурско) и Невеска (Леринско).

По остварениот устрем, масовноста и динамичноста, Костурскиот реон го држи првото место од сите реони што учествувале во востанието. Во Битолскиот округ, со исклучок на Прилепско, сите други подрачја зеле учество во борбите.

На востание се кренале и другите окрузи во Македонија и во Одринско, но недоволно подготвени, а имало и други причини поради кои тие покажале слаби резултати, со исклучок донекаде на Одринско.

### *9.1. Задушувањето на востанието*

Првата задача на Високата Порта при задушувањето на востанието била преземањето на Крушево. Акцијата била добро подготвена, на градот Бахтијар-паша тргнал со голема сила, се воделе борби насекаде околу него, но по своите димензии и жестина, покрај судирот кај Слива, борбата на Мечкин Камен ги надминала не само оние борби што се воделе за да се одбрани слободата на Крушево туку и водените насекаде низ Македонија во текот на 1903 година. Таа борба претставува епопеја сама за себе и затоа е врежана длабоко во свеста на нашиот народ, како симбол на неговото јунаштво и саможртва. Главниот војвода и јунак на борбата е Питу Гули. По битката кај Мечкин Камен, Крушево било покорено на 13 август.

Општата офанзива против востанието во Битолскиот округ започнала на 25 август и траела околу два месеца. Краткотрајната и жестока пресметка завршила со мошне тешки последици за севкупниот живот на македонскиот народ. Затоа што тоа била војна не само против вооружените сили на Организацијата туку и против целокупното македонско население.

Во текот на востанието настрадале 16 околии со 200 населени места, биле изгорени 12.400 куќи, без покрив останале близу 71.000 луѓе, родните места ги напуштиле околу 30.000 жители. Биле убиени над 8.800 луѓе, пред сè селско население.

Илинденското востание е македонско востание. Тоа било востание на македонскиот народ и, пошироко, на мнозинството од христијанското население, без разлика во која црква се молело, во какво училиште учело и кое (национално – б.м.) име го носело. „Имаме словен-

ско востание во Македонија“, возбудено го информирал познатиот Јон Драгумис својот татко во Атина... „Целото славофоно (македонско – б.а.) население го следи Комитетот – и православни (патријаршисти – б.а.) и шизматици (егзархисти – б.а.), и тоа поголемиот дел доброволно...“.

Илинденското востание и последиците од него имале значаен одглас во Европа и во Америка. Ставот на соседните балкански држави во врска со востанието бил негативен и непријателски. Заинтересирани исклучиво за завладување и поделба на Македонија, владеачките кругови на Грција, на Бугарија и на Србија можеле да бидат задоволни единствено со поразот на востанието. Заинтересирани да се зачува договорениот статус-кво на Балканот, големите сили го одобриле и го очекувале поразот на востанието. Австро-Унгарија и Русија побарале од Османлиската влада да воспостави „ред“ во земјата, а тоа значело признавање право на Турција да употреби сила според потребите. А Високата Порта знаела како да ја употреби силата. Велика Британија и Франција, па и Италија во извесна мера, поинаку гледале на настаните во Македонија. Грофот Ленсдаун сметал дека Европа повеќе не треба да остане индиферентна кон настаните во Македонија. Тој предлагал преземање средства што ќе ја окончаат „жалната“ положба во Македонија. Резултат на таквата политика се познатите Мирцштершки реформи, составени и прокламирани од рускиот и австроунгарскиот цар во октомври 1903 година, со одобрение и на другите големи сили.

Големата саможртва на востанатиот народ, потоа жестокоста со која османлиските власти го задушиле востанието, предизвикале сочувство и жалење кај пошироката јавност на Европа и на Америка. Биле формирани разни македонски комитети што ја ширеле вистината за Македонија и собирале помош за настраданото население. Во тие акции учествувале и некои славни имиња на епохата: Лав Толстој, Анатол Франс, Виктор Берар и други. Помошта стасувала од повеќе земји на Европа и од Америка, но посебно место во историското помнење на македонскиот народ има помошта испратена од англискиот народ. Во акцијата за спасување на луѓето што останале под ведро небо, како да учествувало целото англиско општество. Секретарот на Комитетот за помош, Хенри Ноел Брејлсфорд, заедно со својата сопруга, пристигнал во Битола во октомври 1903 година лично да раководи со распределбата на помошта. Балкнскиот комитет продолжил да испраќа помош и во текот на целата 1904 година.

Илинденското востание и сето она што следувало по него создале нова, квалитетно поинаква политичка ситуација во Македонија. Со востанието, всушност, завршила една ера од историјата на Македонија, дури и од историјата на Османлиската Империја и започнала нова. Тоа ја означило завршната фаза од распаѓачкиот процес на османлиската држава и го најавило нејзиното исчезнување од Балканскиот Полуостров. Илинденските трагични настани го предизвикале првото сериозно вмешување на големите сили во внатрешните работи на Империјата по Берлинскиот конгрес.

Националноослободителната борба во периодот на Илинден претставува пресвртница во историскиот процес на развитокот на македонската национална свест. Прогласувајќи го автономниот принцип како самоцел, мобилизирајќи ги масите во името на тој принцип, негувајќи ја и упорно бранејќи ја автохтоноста и автономноста на Организацијата, накусо речено, водејќи битка на сите фронтови, против сите противници на македонската посебност, поведувајќи го народот во оружено востание за извојување сопствена државност, МРО објективно придонела за развитокот и зацврстувањето на свеста кај народот во однос на македонскиот простор како одделна историска заокружена територија и сопственост на одделен народ, како негова татковина со славно минато, но и дека само преку сопствена саможртва, сега и тука каде што опстојува со векови, ќе треба за себе да обезбеди слобода и да создаде нормални услови за живот преку извојување автономија – сопствена држава!

### *9.2. Македонија йо Илинденскошо восшание*

Во „За македонцките работи“ Крсте Петков Мисирков аргументирано го докажува и го брани постоењето на македонската нација и го истакнува барањето за афирмација и за употреба на македонскиот јазик како литературен јазик на македонскиот народ. Книгата се појави при крајот на 1903 година во Софија. Таа била пречекана жестоко непријателски од противниците на самостојна Македонија, запленета и уништена, а авторот, душмански и физички нападнат, бил принуден да избега во Русија. Сепак, извесен број примероци од книгата биле растурени и спасени за во 1945 година таа да послужи како основа при прифаќањето и озаконувањето на македонскиот јазик и правопис.

Ако се исклучи појавата на книгата за „Македонцките работи“ од К. П. Мисирков, која сама по себе претставува посебно поглавје во нашата историја, годините по поразот на Илинденското востание ги карактеризираат три крупни настани кои се случиле паралелно, а кои по својата содржина само навидум не се поврзани. Тоа биле Мирцштершките реформи, зад кои стоеле големите сили, т.н. оружени пропаганди, зад кои стоеле трите соседни држави, како и судбината, односно иднината на македонското национално ослободително движење, зад кое стоела ТМОРО.

Реформите се однесувале на териториите во трите македонски вилаети, а требало да се спроведат од страна на османлиските власти, на чело со главниот инспектор Хилми-паша, а со помош на стручни кадри од Европа. Целта била, преку реформирањето на администрацијата, жандармеријата, финансиите и сл., да се воспостави ред во функционирањето на државниот механизам, со што би се подобрила ситуацијата и би се одржал договорениот статус кво во османлискиот балкан. Османлиската влада не била заинтересирана за успехот на реформите, додека Организацијата, пак, сметајќи ги за недоволни, зазела негативен став кон нив. Успехот на реформите не бил прифатлив и за соседните држави. Реформите, иако беспоговорно не биле прифатени од МРО, нивното реализирање не било попречувано.

Особено силен одглас Илинденското востание имало во соседните монархии. Тие не се надевале дека Македонската организација и македонскиот народ биле подготвени и способни за такви големи дела. Тоа силно ги вознемирило и предизвикало пресврт во нивната политика спрема Македонија. Содржината на таа нивна нова политика ја сочинувале: зголемена агресивност кон македонското ослободително дело, употреба на оружје во пресметките со македонските револуционерни сили и воопшто во пропагандата, курс кон договарање за поделба на Македонија, курс кон војна.

Разни чети, организирани, екипирани и раководени од офицери, под изговор за „заштита на своето население од теророт“ на македонските револуционери и противници, биле испраќани во Македонија како помош на црковно-училишните пропаганди, кои се грижеле да се одржат старите и да се стекнат нови позиции на теренот. Притоа, по својот терор и по употребата на бруталните средства, најмногу се истакнувале грчките чети (андарти) раководени од Атина. Најмногу страдале македонското и влашкото население, она што речиси цело

зело учество во востанието и со тоа им откажало послушност на Грчката црква и на грчката пропаганда.

Судирот на грчките, српските и врховистичките чети на македонскиот простор и жестоката пресметка со цивилното население создале хаос во животот на целокупното христијанско население. Започнало масовно емигрирање на работоспособното машко население во Америка, во соседните земји и надвор од Македонија во самата Империја.

Напоредно се водела битка за консолидација на редовите во МРО. Растројството во Организацијата било од таков карактер што ги засегнало сите сегменти од нејзиното живеење и функционирање како организирана револуционерна сила.

Набргу по востанието меѓу раководните структури на Организацијата започнале засилени консултации и анализи со цел да се даде што пореална оцена за крупните настани што се случиле и да се изградат ставови и насоки за идниот од на Илинденската револуција. Првите разговори започнале при крајот на 1903 година, а првиот поширок и со најкомпетентни раководни лица состанок бил одржан во Софија, во јануари 1904 година. Покрај задграничните претставници д-р Хр. Татарчев и Хр. Матов, тука се нашле бројни и видни реонски раководители, потоа Ј. Сандански, Б. Сарафов, Д. Хаџи Димов и др. Уште во почетокот на нивните дискусии, на површината избиле двете сфаќања и тенденции што постоеле во централното раководство уште пред востанието. Советувањето, имено, завршило со диференцирање на двете „струи“ во раководството на Организацијата, кои станале познати како десница, предводена од Хр. Матов, д-р Хр. Татарчев и од некои други личности, и левица, предводена од серчани, кон кои се приклучиле бројни видни револуционери од цела Македонија. Десницата инсистирала да остане остварениот статус кво во раководењето со Организацијата, додека, пак, левицата категорички била против тоа и инсистирала на суштински промени во нејзината раководна структура, на децентрализација и демократизација, како брана од повторувањето на старите грешки и за поуспешно развивање на ослободителното дело. Собирот донел Директива за идната дејност на Организацијата а која, всушност, се појавила како програмска платформа на силите што дефинитивно во иднина ќе бидат познати како левица. Нашироко водените разговори и дискусии во Македонија довеле до едно општо сознание дека реконструкцијата и консолидацијата на Организацијата би можеле да се постигнат преку одржување окружни конгреси, како најприфатлива демократска форма за решавањето на проблемите и за

избор на раководството. Прв таков конгрес одржала Битолската окружна организација (Прилепски конгрес, мај 1904 г.), на кој учествувале видни имиња на Организацијата – Ѓ. Петров, Д. Груев, П. Тошев и поголем број други истакнати раководители што останале во Округот. Во дискусијата се појавило остро несогласување околу основното прашање дали да се зачува старата структура на Организацијата, за што се залагал Д. Груев, или да се оствари нејзина децентрализација и демократизација, за што се застапувале Ѓ. Петров и П. Тошев. Оваа поделба се заострила и се проширила и на другите окружни конгреси што се одржале во следниот период, до август 1905 година, кога се одржал Серскиот, како последен окружен пред општиот конгрес закажан во октомври истата година. Во меѓувреме се одржувале и реонски собранија, така што речиси целата Организација имала можност да се произнесе околу трагичните настани од 1903 година и да ги истакне своите погледи за идниот тек на ослободителната борба.

Својата работа Рилскиот конгрес ја започнал во почетокот на октомври 1905 година а ја завршил при крајот на месецот. На дневниот ред за разгледување биле поставени пет точки, кои ги опфаќале сите позначајни проблеми од функционирањето и борбата на Организацијата. За устројството и управувањето со Организацијата, како најважна точка, се дебатирало дваесетина дена. Тука, всушност, се судриле двете, веќе формирани „струи“, кои Хр. Силјанов ги нарекувал „умерено конзервативна“ (десницата) и „радикално реформаторска“ (левицата). Видни претставници на првата, (кои не биле допуштени на Конгресот), биле Хр. Матов и д-р Хр. Татарчев, а на втората – Д. Хаџи Димов, Ѓ. Петров, П. Тошев, Ј. Сандански... Идеите на првите ги застапувале и ги бранеле нивните присутни истомисленици и Б. Сарафов.

На барање од Конгресот, генералот Цончев морал да ја распушти својата врховистичка организација, додека Б. Сарафов, за земените пари од Српската влада, како противуслуга за дозволата српски чети да влезат во Македонија, и за хаосот што го создал со своите чети во земјата, бил осуден условно на смрт.

На Рилскиот конгрес победила политиката на мнозинството, т.е. на левицата, која ја изразувала волјата на револуционерна Македонија. Десницата немала ни сили ни смелост отворено да се противстави на некои, за неа неприфатливи решенија без, притоа, сосема да се соголи како носител на туѓи интереси. Но, набрзо по Конгресот, таа ги подре-

дила своите редови, решена да тргне во напад и негирање на усвоените одлуки и насоки на Рилскиот конгрес. За неа тие биле, покрај другото, и „антибугарски“, па затоа решила по секоја цена да ја спречи нивната реализација. Десницата тргнала решително против мнозинството, без да ја крие својата пробугарска ориентација, прогласувајќи ја и Организацијата за бугарска, сметајќи дека таа во својата дејност би требало да води сметка и за интересите на Бугарија. Своите противници од левицата ги прогласила за „фракција“, нарекувајќи ја „интернационална“, „социјалистичка“, „марксистичко-анархистичка“ и сл., со цел да ја компромитира како предавничка и неспособна да раководи со Организацијата. Потпирајќи се врз бугарските државни структури и финансии, таа повела кампања против Рилскиот конгрес и левицата, успеала да го провали претстојниот општ конгрес и, прескокнувајќи ги сите форми на легално и демократско одлучување, преку организирање сопствени собири, самата се прогласила за мнозинство со што, всушност, се отцепила од ВМРО и се конституирала во посебна организација. „Откако ги згазија принципите на Организацијата тие извршија отцепување и создадоа друга – не веќе революционерна, туку бугарска национална пропаганда“, констатирале серчани во познатото Прво писмо, по повод убиството на Б. Сарафов и И. Гарванов од санданистите.

Инсистирањето на десницата да биде призната за наследник на историската Внатрешна организација и да ја елиминира левицата како легален и решавачки фактор на револуционерното движење, избран на Рилскиот конгрес, водело кон големи судири и неизвесности. Победата можела да ја обезбеди само преку отстранување од раководната структура на оние сили што биле бескомпромисни противници на нивната проврховистичка политика воопшто и посебно на тие од Серскиот и од Струмичкиот округ, на чело со Ј. Сандански. Подготвениот заговор против него навреме бил откриен (заседата при Рашина и поразот на испратената заговорничка чета), за што биле обвинети Б. Сарафов и И. Гарванов, поради што биле осудени и ликвидирани од Т. Паница (28 ноември 1907 г. во Софија). Тој настан бил голем пораз на десницата.

Сите разногласија и судири го забрзале дефинитивниот распад на ВМОРО, санкциониран на Ќустендилскиот собир (наречен конгрес) свикан од Хр. Матов и неговите истомисленици во март 1908 година. Со тоа завршила историјата на МРО, создадена 1893 година. Потоа започнала нова ера во македонското национално и револуционерно ослободително движење.

## 10. Младотурската револуција (1908 г.)

Младотурското движење на политичката сцена се појавиле во 70-тите години на XIX век како рожба на новите општествени сили во Османлиската империја – буржоаските. Целта на движењето била, пред сè, одржувањето на целоста на Империјата, преку спроведување реформи од демократски карактер кои, во суштина, не би значеле и поголема револуционерна промена во економско-општествениот поредок на државата, но би воведеле извесно подобрување во животот на населението и би се ублажила сериозната криза. Слабоста на буржоазијата условила на преден план на ова движење да застане интелигенцијата, и тоа воената – офицерството.

Првата младотурска организација се појавила во 1889 година во Истанбул, под името „Обединение и напредок“. Таа, 1891 година, основала свој центар и надвор од Империјата, во Париз, кој имал свои разграноци и во некои други градови на Европа.

Илинденското востание, Мирцштершките реформи и оружените судири во Македонија посебно ги загрижувале и го преокупирале вниманието на младотурците. Тие сметале дека сè што се случувало во Македонија, особено реформите, сериозно ја поткопувале османлиската власт во европска Турција. Тоа било причина тежиштето на младотурската дејност да премине во Македонија. Тука, всушност, на 3 јули 1908 година започнало и Младотурското востание, во кое решавачка улога одиграл Третиот армиски корпус, чија главна команда била во Солун. Веќе на 24 јули во Солун стигнала веста дека султанот го восстановил уставот од 1876 година. Од овој ден во Турција почнал да функционира уставниот поредок – хуриетот.

Симнувањето на апсолутизмот било пречекано со воодушевување во Македонија. Започнало збратимување меѓу раскараните од пропагандите христијани, меѓу христијани и муслимани, насекаде ечеле пораките: братство, слога, рамноправност. Од затворите биле ослободени затворениците, прогонетите се вратиле дома. Четите на пропагандите, кои сееле пустош низ Македонија, се легализирале и се расформирале. Во движењето се вклучиле и работниците во македонските градови, кои ги поставиле и своите први класни барања.

Во Истанбул била формирана нова влада, но во неа не влегле претставници од Младотурската партија. Солун, каде што било и седиштето на Централниот комитет „Обединение и напредок“, и натаму останувал центар на младотурците. Напоредно со некои промени, глав-

но во административната сфера, младотурците спровеле и избори за Парламентот, во кој си обезбедиле апсолутна превласт. Негов претседател стана Ахмед Риза-беј, лидерот на партијата „Обединение и напредок“.

Во меѓувреме опозиционите сили, меѓу кои преовладувале клерикалните и реакционерни сили, успеале да ги консолидираат своите редови и да тргнат во контраофанзива. На 13 април 1909 година тие успеале да ја преземат власта во Истанбул и да ги истиснат младотурците од своите позиции. Но, против реакцијата во Истанбул се кренале балканските провинции, пред сè војската и населението од Македонија. На брза рака организирани сили – војската од Третиот солунски корпус, придружена од голем број доброволци, меѓу кои и од околу 1.200 Македонци, на чело со Ј. Сандански, како и од албански доброволци, тргнала за Истанбул. По тридневни жестоки борби пучистите биле поразени, а уставниот поредок вратен. На 27 април Великото народно собрание го детронирало Абдул Хамид II и на негово место го поставило неговиот брат султанот Мехмед Решад V. По оваа победа започнала ерата на младотурското владеење во Империјата. Од нивното владеење дефинитивно зависел спасот или падот на државата.

Периодот по април 1909 година се карактеризира со динамичен политички живот, при што општествените сили во Македонија, користејќи ги новите услови, започнале да се организираат како би можеле да ја продолжат старата дејност – сега под друго име да работат за реализација на старата програма, која и натаму останала во сила. Во тој поглед младотурците ништо не промениле. Тие оставија Патријаршијата и Егзархијата и натаму да функционираат со сите привилегии што веќе ги имале. Уставните слободи уште им овозможиле на пропагандите да се организираат во разни клубови (бугарски, грчки, српски) и други здруженија, како и да учествуваат со свои пратеници во Парламентот, но од сето тоа широките бедни и обесправени слоеви немале никаква корист. Тие очекувале земја, работа, леб, но младотурците не планирале да ги решаваат суштинските социјални прашања и од огромниот дел од народот во Македонија да направат свој сојузник и верен заштитник на Револуцијата и на државата.

Во македонското револуционерно движење старите поделби останале. Десницата формално ги прифатила уставните промени, но и при новите услови таа фактички продолжила да биде приврзок на великобугарската анексионистичка политика спрема Македонија. Хуриетската Османлиска Империја искрено била прифатена единствено од ле-

вицата, на чело со санданистите. Од левицата изникнала Народната федеративна партија (НФП), чија програма предвидувала спроведување на радикални економско-политички реформи, кои требало да го задоволат големото мнозинство од обесправеното и бедно население, да го приврзат кон Младотурската револуција, да ја зацврстат нејзината победа и да ја спасат Империјата од сигурниот распад.

Основното барање на НФП било преуредувањето на Османлиската Империја врз принципот на децентрализацијата и самоуправувањето на народите, со што сите етнички средини и малцинства во Империјата би стекнале национална рамноправност. Притоа, се тргнувало од фактот дека само така и македонскиот народ ќе ги стекне своите национални права и ќе ја зачува својата територијална целост, а Империјата својот демократски развиток и опстанок.

Спроведувањето на таквите реформи во значителна мера претставувало промена на системот, што не било прифатливо за младотурците, а не се совпаѓало ни со интересите на соседните монархии, на кои повеќе им одговарала една „болна“ и слаба империја отколку реформирана и европски уредена држава.

По задушувањето на контрареволуцијата од 1909 година младотурците, чувствувајќи се силни, наместо да продолжат со реформите што народот во Македонија и пошироко со нетрпение ги очекувале и на таков начин да ги зацврстат своите позиции, тргнале по друга насока. Под изговор дека е нужно да се осигура безбедноста на државата, тие донеле закони со кои насилството врз оние што со воодушевување ја пречекале нивната победа го претвориле во систем на владеење. Меѓу најпознатите биле Законот против четите и Законот за колонизација на Македонија, чија примена предизвикала огромно незадоволство меѓу христијанското население. Разорузувачките акции и обидите за колонизација на Македонија со муслиманското население во меморијата на нашиот народ останале како најбрутална „придобивка“ од младотурското законодавство. Веќе кон 1910 година поголемиот дел од придобивките стекнати во јули 1908 година биле уништени од самите младотурци. Поради тоа многу се влошиле односите и меѓу османлиските власти и Ј. Сандански, иако тој од редовите на христијанското население во Македонија имал најголеми заслуги во борбата против апсолутизмот на султанската власт и им бил најискрен пријател на младотурците.

Со напуштањето на хуриетските принципи на владеење, прогласени во јули 1908 година, враќајќи се во значителна мера на стариот

систем на управување, младотурците им дале повод на трите балкански соседи, кои одамна го очекувале моментот да го извршат своето „национално обединување“ преку заграбување делови од македонската земја, да се здружат и со војна да го остварат тоа. Планот на младотурците, преку ликвидирање на апсолутизмот, но без радикални реформи во економско-општествениот систем (аграрна реформа и др.), да ги придобијат широките обесправени и незадоволни слоеви во Македонија и пошироко на Балканот и да ја спасат државата од неизбежниот распад, се покажал нереален.

# МАКЕДОНИЈА ВО ПЕРИОДОТ НА БАЛКАНСКИТЕ ВОЈНИ ДО ПОЧЕТОКОТ НА ВТОРАТА СВЕТСКА ВОЈНА НА БАЛКАНОТ (1912–1941)

## 1. Борбата на македонскиот народ за ослободување и за создавање автономна македонска држава – една од причините за почеток на Балканските војни

Првата балканска војна е последица на бројни причини, а две од нив се особено важни. Едната има внатрешен, а другата меѓународен карактер.

Причините од внатрешен карактер претставуваат сплет од бројни проблеми што ги продуцирале османлискиот општествено-политички систем и мултиетничкиот и мултиверски карактер на Империјата. Прва и основна причина е долгото и болно распаѓање на османлискиот феудализам, неговата неспособност за промени и за прилагодување на потребите на времето за развој и модернизација на производството, особено на индустријата, решавањето на сопственичките односи во аграрот, т.е. аграрното прашање, опаѓањето на земјоделското производство, зголемувањето на зависноста на државата од увозот на храна и на индустриски производи, лошата и корумпирана државна администрација, големиот невоен апарат, големата задолженост на државата од стратегискиот капитал итн.

Другата значајна причина за пропаѓањето на Османлиската Империја произлегла од бројните противречности во сферата на меѓунационалните односи и неспособноста на државата да ги разрешува. И покрај вешто смислената административно-територијална организаци-

ја на државата, која го оневозможила територијалното групирање на различните нации во нејзините граници, власта не можела да го спречи националното обединување на одделните народи, ниту да ги задуши нивните стремежи за ослободување и за создавање свои држави. Таа појава е присутна во текот на целиот XIX век кога, меѓу другото, биле создадени и некои од соседните држави на Македонија: Грција, Србија, Бугарија. За тоа сведочат бројните востанија речиси во сите делови на опширната Османлиска Империја на потиснатите народи, меѓу кои и на македонскиот во почетокот на XX век.

Значајно место во разбирањето на причините за Балканските војни им припаѓа на стремежите на македонскиот народ за свое ослободување и за создавање сопствена автономна држава. Стремежите на македонскиот народ кон слободата во меѓународните односи на Балканот и пошироко во Европа ќе бидат синтетизирани во метафората за нерешеното македонско прашање. Во оваа синтагма биле сместувани националните аспирации на македонскиот народ, но и интересите на соседните балкански држави, формулирани како нерешено балканско прашање. Токму таа противречност меѓу стремежите на македонскиот народ за една и неподелена и стремежите на соседните држави да се поседува цела или поделена Македонија ќе биде еден од клучните фактори што по Берлинскиот конгрес (1878 г.) ќе води кон судир и ќе доведе до Балканските војни (1912–1913).

## 2. Балканските војни и судбината на Македонија

Пазарењето за границите на соседните „племиња" – Бугари, Срби, и Грци во Македонија и на Балканот веднаш по завршувањето на Берлинскиот конгрес (1878 г.) ќе израсне во една од најважните политички цели во која се преплетувале интересите на трите веќе воспоставени држави на Балканот. Со различен интензитет и со релативни прекини, пазарењето за делбата на Македонија и на други делови на Балканот започнале помеѓу Србија и Грција.

При крајот на XIX в. на површината се појавила идејата за создавање балкански сојуз. Тогаш (1897 г.) бил постигнат и првиот договор помеѓу Србија и Бугарија за поделбата на Македонија на сфери на владение. Од тогаш, па до моментот на потпишувањето на сојузничкиот договор помеѓу Бугарија и Србија, цели 15 години (1897–1912), со повремени прекини, биле водени разговори за дефинирање на интересите

на двете држави во Македонија. Разговорите што довеле до конечно потпишување на сојузничкиот договор помеѓу двете држави започнале во октомври 1911 г. и завршиле на 13 март 1912 г. Тогаш бил потпишан Договорот за пријателство и сојуз на Царството Бугарија и Кралството Србија. Меѓутоа, напоредно со овој договор, кој бил од јавен карактер, на 29 април 1912 г. во Софија бил потпишан Таен анекс кон актот. Во чл.2 од Анексот се обележани границите на Македонија, без да се спомнува нејзиното име. Во Анексот, меѓу другото, се прецизира уште дека доколку се дојде до сознание дека оваа неспомната, но територијално прецизирана географска област, „поради заедничките бугарски и српски интереси или од други причини не е возможно... да биде организирана во една одвоена автономна област", предвидена е и границата на нејзината поделба помеѓу двете земји. Значи, токму територијата на Македонија, чии граници – без да се спомнува нејзиното име – биле точно прецизирани, која била прецизно поделена во случај ако двете страни не можат да се договорат неа да ја организираат како автономна област, метафорично била означена како „спорна и неспорна", за чие божемно разграничување било договорено да се побара арбитража од рускиот цар.

Кон потпишаниот Српско-бугарски договор, кој е основата на Балканскиот сојуз, подоцна се приклучиле Грција и Црна Гора. Со нив биле потпишани билатерални договори, но во договорите нема ниту збор за некакви територијални проблеми.

Првата балканска војна започнала на 18 октомври 1912 г. со нападот на Црна Гора врз Османлиската Империја. Тоа, во исто време, го означило почеток на долгата шестгодишна војна на Балканот, од 1912 до 1918 г. Во неа Македонија станала едно од главните војувалишта.

Првата балканска војна, технички гледано, траела еден и пол месец. Со неа завршила едновековната агонија на османскиот феудализам и на Османлиската Империја. Пропаѓањето на Империјата заедно со себе го повлекло и распаѓањето на етно-политичкото единство на Македонија. Најважните битки во Првата балканска војна се одиграле на територијата на Македонија (кај Куманово и кај Бакарно Гумно, потоа во близина на Битола) и на Тракискиот фронт. Српската војска пристигнала до Лерин и до Гевгелија, ги окупирала најголемиот дел од Вардарска Македонија и речиси цела Албанија. Бугарската војска ги окупирала источна Македонија на линијата Горна Џумаја (сега Благоевград) – Штип – Гевгелија – Кукуш – Солун – Кавала и голем дел од Тракија. Преостанатиот дел од Македонија,

заедно со Лерин, го окупирала Грција. Во Солун истовремено влегле и грчката и бугарската војска, но османската команда градот им го предала на Грците.

На 4 декември 1912 г. било потпишано примирје. Веќе на 16 декември 1912 г. во Лондон започнале преговорите за мир помеѓу завојуваните страни. Главни фактори во мировните преговори биле амбасадорите на големите европски сили: Русија, Англија, Франција, Австро-Унгарија, Германија и Италија. Преговорите се одвивале во напната атмосфера, особено кога на 27 ноември 1912 г. било решено Србија да се повлече од Албанија. Потоа биле прекинати поради обновениот судир помеѓу Бугарија и Османлиската Империја, продолжиле на 17 април 1913 г., а на 30 мај 1913 г. бил потпишан Договорот за мир помеѓу Балканскиот сојуз и Империјата.

Потпишаниот мировен договор во Лондон помеѓу завојуваните страни не ја решил судбината на освоените територии, т.е. со него не било извршено разграничување помеѓу членките на Балканскиот сојуз. Тој проблем им бил оставен тие сами да го решаваат меѓу себе. А токму во тоа лежела и причината за започнувањето на Втората балканска војна.

Не е ниту малку случајно што во договорот за сојузништво склучен помеѓу членките на Балканскиот сојуз не било договорено како и на кој начин, во случај на победа, ќе се организира или ќе се подели освоената територија. Во текот на разговорите за склучување мир со Османлиската Империја, во Лондон се воделе и билатерални разговори помеѓу Грција и Србија за меѓусебното разграничување во Македонија и за потпишување договор за сојуз. Целта била двете земји да ја принудат Бугарија на територијални отстапки на еден дел од заземените територии од нејзината војска. Проблемот се заострил кога Србија, на сметка за нејзиното принудно повлекување од Албанија, побарала соодветна територијална компензација. Бугарија не само што не помислувала да отстапи дел од окупираната македонска територија од нејзина страна туку сметала дека ситуацијата била зрела прашањето за Македонија, еднаш и засекогаш, да го реши во своја полза преку воен судир со своите ривали. Убедена во својата процена дека ќе биде победничка на бојното поле против сојузниците Србија и Грција, таа им наредила на своите војски, на 29 јуни 1913 г., да ги нападнат силите на Србија и на Грција. Така започнала Втората меѓусојузничка балканска војна. Десетина дена подоцна, на 10-ти и 14 јули, во војната против

Бугарија се вклучиле Романија и Османлиската Империја. Поразена на бојното поле, Бугарија капитулирала.

Во текот на Втората балканска војна, во изливот на меѓусебниот гнев и неподносливост, оружјето и омразата направиле пустош. Сето тоа паднало врз грбот на македонскиот народ. Пример за тоа биле битките на Брегалница и во Овче Поле, безмилосното уништување на градовите Кукуш, Дојран, Гевгелија, Струмица. Со каква жестокост и омраза се однесувале војските на туѓинците во Македонија најдобро сведочат информациите на Карнегиевата комисија, и тоа само за егејскиот дел на Македонија. Тука биле уништени, изгорени итн. околу 170 села и 16.000 куќи. Под притисокот на грчките воени и паравоени формации, над 100.000 луѓе биле принудени да ги напуштат нивните домови.

По капитулацијата на Бугарија, од 28 јули до 10 август 1913 година во Букурешт се одржала Мировна конференција. На 10 август бил потпишан договор за мир меѓу завојуваните страни, во историјата познат како Букурешки договор. Овој договор веќе сто години во свеста на македонскиот народ се доживува како синоним на етничкото и територијалното черечење на Македонија. Тој е трагично финале за целоста на Македонија, но и за односите меѓу балканските народи. Тоа е крајот на аспирациите за поделба или за завладување на цела Македонија, започнати по Берлинскиот договор (1878 г.). Објективно погледнато, во сите комбинации на водените разговори за судбината на Македонија и македонскиот народ, немало место, за неговите аспирации по примерот на своите соседи да создаде своја македонска држава.

Потпишувањето на Мировниот договор во Букурешт не значело и крај на воените судири на Балканот и особено во Македонија. Имено, на 29 јули 1914 г. Австро-Унгарија ѝ објавила војна на Србија и тоа е почетокот на Првата светска војна. Тоа бил судир помеѓу двата противставени блока на големите сили во Европа. На иста страна биле Англија и Русија. Кон нив, по 1915 г., се приклучила и Италија, а нешто подоцна кон нив пристапиле Јапонија и САД. Другиот, Централниот блок го сочинувале Германија, Австро-Унгарија и Италија до 1915 година Истата година кон овој блок се приклучиле Бугарија и Турција. Во суштина, судирот помеѓу двата блока произлегол од тоа кој да ја има контролата на светските поморски патишта, а се барала и нова распределба на колониите, за што се залагале силите од Централниот блок, на чело со Германија.

За учеството на Бугарија на страната на едниот или на другиот блок се воделе долги пазарења. Решението за нејзиното приклучување кон Централниот блок било последица на проценета дека сојузот со овој блок ѝ ја гарантира Македонија.

Со нападот на Србија, есента 1915 г., Бугарија се вклучила во Првата светска војна. За кусо време нејзината војска ја окупирала територијата на Вардарска Македонија и избила на границата помеѓу Грција и Србија, определена со договорот во Букурешт. Со мали поместувања на југ кон Лерин или на север кон Битола, во тек на три години тоа ќе биде линија на Македонскиот фронт помеѓу завојуваните два блока. Од обете страни на фронтот кон крајот на војната биле распоредени околу еден милион и двесте илјади војници. Цели три години на обете страни од фронтот територијата на Македонија била подложена на пустошење. Градовите Дојран, Битола, Воден, Лерин, Ениџе Вардар, Гуменџе, Костур биле катадневна мета на топовите. Многу села биле разурнати или изгорени, засекогаш избришани од лицето на земјата.

Пресвртот во Првата светска војна започнал на Македонскиот фронт. Овде силите на Антантата, во втората половина на 1918 г., тргнале во голема офанзива против силите на Централниот сојуз. Поразена, на 17 септември 1918 г., Бугарија капитулирала. Потоа, една по друга, капитулирале Турција и Австро-Унгарија, а најпосле, во почетокот на ноември, капитулирала и Германија. Со тоа бил ставен крајот на Првата светска војна, а истовремено тоа било и завршница на шестгодишните војувања на територијата на Македонија (1912–1918).

### 3. Македонскиот народ на крстопат во времето на војните 1912 – 1918 година и по нив

Еден мирен аналитичен поглед врз она што му се случувало на македонскиот народ, почнувајќи од Младотурската револуција, потоа во Балканските војни, па сè до крајот на Првата светска војна и во времето по неа, на дневен ред поставува многу прашања. Прво и особено значајно прашање е: како можело, по крвавото задушување на Илинденско востание и жестоките репресалии врз опустошените села по востанието, во првите неколку месеци по Младотурската револуција во Македонија да се создаде дотогаш невидена атмосфера на помирување помеѓу македонскиот народ и другите етноси и конфесии. Помирување што ги понело безмалку сите структури во македонското ослободител-

но движење, помирување што создало верба дека ќе настапи период на мир и спокојство и ќе се создаде можност за остварување на аспирациите за автономна Македонија во рамките на демократизираната и децентрализирана Османлиска Империја. И како било можно, само две години по тоа помирување, да дојде до рециклирање на ситуацијата од пред Младотурската револуција, што довело до општо разочарување и до барање спас во воена акција на соседите против Османлиската Империја. И што е особено чудно, не само што тоа го барале силите на македонското националноослободително движење поврзани со политичките интереси на соседните држави туку и силите околу Јане Сандански и некои други кои цврсто верувале и искрено се залагале да се осигура целоста на Македонија во рамките на демократизираната Османлиска Империја. Ним им било јасно дека секоја друга политика спротивна на тоа би водела кон поделба на Македонија, кон денационализација и асимилација на македонскиот народ.

За еден ваков развој на настаните имало значајни причини, меѓу кои најчесто се наведуваат: Законот против политичките партии, отоманизацијата на неосманлиските народи, Законот за обезоружување на населението, Законот против печатот итн. Тие навистина биле значајни за подигнување на тензијата помеѓу македонскиот народ и режимот на младотурците. Но, погледнато објективно, спомнатите и други акти сепак немале примарно значење. Искуството од Младотурската револуција и од сите други настани по неа говори нешто друго: дека најголемо влијание за таквиот од на настаните имале неразвиените процеси за трансформација на општествениот развој, потребата за промена на сопственичките односи (случајот со аграрот), економската неразвиеност и зависноста на земјата. Гломазната и непродуктивна државна администрација и војска, закочувањето на демократските процеси, заострувањето на меѓунационалните односи, сецесионизмот, влошените меѓународни односи, жилавиот отпор на противниците на промените, стравот од распаѓањето на државата итн., исто така имале свое влијание. Од друга страна, потиснатите и експлоатирани народи, особено македонскиот, немале време за чекање. Тие барале брзо подобрување на нивната положба, која била далеку зад положбата на соседните слободни народи. Сето тоа и уште безброј други остатоци од претходниот систем во секојдневниот живот, како корупцијата, кодошењето, нерамноправноста итн., биле причини за активна промена – од позитивна политичка атмосфера на поддршка на младоосманлискиот режим до

создавање атмосфера на гнев и непријателство, до свесна потреба за менување на положбата, без оглед што ќе се случи потоа.

Токму поради тоа, во последните години од владеењето на Османлиската Империја, пред македонскиот народ се поставила и дилемата каде, по кој пат и со кого понатаму. За оние сегменти од македонската популација што се наоѓале под влијание на шовинистичките пропаганди, во тој поглед не постоеле проблеми. Тие целосно се ставиле во услуга на армиите на нивните ментори. За придобивање на сомничавите, на неверните Томи, била проширена информацијата дека при потпишувањето на Сојузот Србија и Бугарија се обврзале на територијата на ослободена Македонија да создадат автономна Македонија. Таа лага служела да го олесни привлекувањето на оној дел од македонското ослободително движење којшто за ништо на светот не сакал да се откаже од својата идеја за автономна Македонија. Таков бил случајот со Јане Сандански. Тој и неговите приврзаници ја голтнале јадицата, па ѝ се придружиле на бугарската војска во војната против Османлиската Империја. Иако Сандански со неговата единица влегол во војната како независен фактор, неговата позиција не била поинаква од онаа на „партизанските одреди" на Александар Протогеров и Петар Дарвингов, ставени под командата на бугарската армија.

Во Македонија дејствувале околу 2.000 македонски борци кои ѝ биле од голема помош на бугарската војска. Тие единици ги ослободиле градовите: Мелник, Банско, Неврокоп, Крушево, Кукуш, Лерин, Гуменџе, Велес, Охрид и во нив формирале месни органи на власта, кои функционирале до доаѓањето на сојузничките војски. За жал, успесите што ги постигнале единиците на македонските борци биле, ако може така да се каже, само од техничка природа. Во Македонија тие не носеле македонски обележја ниту, пак, прокламирале македонски политички цели во духот на Илинденското востание. Исклучок во таа смисла биле одредите на Сандански. Во својата Македонија македонските борци дејствувале во „партизански одреди" што немале име. Затоа во Тракија, каде што бил испратен респективен број македонски војници, тие се бореле под името „Македоно-одринско ополчение".

Главно вербално, во Првата балканска војна македонските борци дејствувале за две различни програмски цели. Едната, дефинирана од ЦК на ВМРО во декември 1912 г., била – да се „спаси цела, неподелена Македонија за бугарскиот народ", а втората, повеќе емотивна отколку реална, се содржела во борбата на Јане Сандански за автономна Македонија.

Балканските војни, особено периодот меѓу Првата и Втората, предизвикале комплетна конфузија во редовите на македонското ослободително движење. Таа состојба продолжила до крајот на Првата светска војна. Реално гледано, македонското ослободително движење, со сите свои поделени структури, во овие војни учествувало во полза на остварувањето на бугарските аспирации спрема Македонија. Секако, тоа не значи дека немало противење, протести, петиции, со еден збор акции од страна на групи што биле против поделбата на Македонија и „за нејзиното организирање како самостојна автономна единица на Балканот“. Таква акција била и обидот на групата на Чуповски во Солун, Скопје, Велес, во текот на зимата 1912/1913 г., како што вели Мартулков. Но, носителите на оваа група биле прогонети. На 1 март 1913 г., далеку од Балканот, групата на Чуповски испратила Меморандум до Конференцијата на амбасадорите во Лондон со барање да се создаде македонска држава на територијата на ослободената Македонија, која ќе ги има сите политички, културни и верски атрибути.

Непосредно пред почетокот на Втората балканска војна Македонската колонија во Петроград, на 7 јуни 1913 г., испратила Меморандум до владите и општественото мислење на сојузните балкански држави со јасна програмска определба за создавање македонска држава. Но тоа, изнесено во јавноста далеку од Македонија, како барање на група македонски интелектуалци, останало без ехо.

Најхрабро во тој поглед постапил Јане Сандански. На банкетот на бугарската војска во Солун, тој во својата здравица без страв се заложил за автономија на Македонија. Но, и тоа завршило само како инцидент кој, повеќе од сигурно, го зголемил контото на гневот против залагањата на Јане за независна Македонија, заради што и бил убиен на 21 април 1915 година по наредба на Фердинанд.

Во Балканските војни Македонија доживеала невидено пустошење и обезличување. Втората балканска војна, иако кратка, зад себе оставила пустош, пепел и прогонство од татковите огништа на десетици илјади луѓе во емиграција.

Со сеењето илузии и омраза во Балканските војни биле испровоцирани две востанија: Тиквешкото, во периодот меѓу двете балкански и Охридското, по потпишувањето на Договорот за мир во Букурешт. Нивното задушување било спроведено крајно ѕверски.

Меѓутоа, напоредно со уривањето и палењето на материјалните богатства на луѓето и уништувањето на нивните животи, она што особено тешко го погодило македонското националноослободително дви-

жење било губењето на вербата во себе, во способноста самостојно да се избори за подобрување на својата положба, од една страна, но и идејното дефизиономирање на сопствената националноослободителна борба, од друга страна. Поразот во Балканските војни довел речиси до целосна капитулација на сите идејни структури. Некои сегменти од интелектуалците на левицата ги приспособиле и ги изедначиле своите погледи за ослободителните цели на македонскиот народ со тие на бугарската држава. Своевиден пример за тоа претставува вклучувањето на значајни интелектуални и идејни умови на македонското ослободително движење во административната машинерија на бугарската окупаторска администрација (Ѓорче Петров, Димитар Влахов и др.). Уште покарактеристичен пример е драмата на Крсте Петков Мисирков, кој во текот на Балканските војни јавно ги формулирал државните и културно-националните цели на македонската ослободителна борба. Но, во исто време, интимно во себе и во писмата упатени до значајни личности на руската култура и наука пројавува колебања во однос на решавањето на македонското прашање. Колку и да изгледа тоа денес чудно и несфатливо, не е ниту прв ниту последен случај на менување на чувства и погледи во политиката и науката во текот на драматични процеси при конституирањето на еден национален субјект, каков што бил македонскиот, или при процес на длабоки општествени, политички и економски промени. Такви појави секогаш имало, а се присутни и денес.

Освен досега констатираните различни идејни структури во македонското ослободително движење, главно поврзани со бугарската политика во Македонија, во текот на јуни 1917 г., на конференцијата на Крф, на која се разговарало за обединувањето на југословенските народи, за прв пат се наметнало прашањето што да се прави со Македонија. Поконкретно за тоа се разговарало во јули 1918 г., на седницата на Југословенскиот одбор. Овој разговор коинцидирал со објавувањето на една декларација од страна на една група македонски интелектуалци кои, на чело со Глигор Хаџи Ташковиќ, побарале во Крфската декларација да се опфати и Македонија, а Југословенскиот одбор како свои членови да прими Македонци што живеат надвор од границите на Србија. Во декларацијата се вели дека Македонците како југословенско племе се солидарни со сите југословенски стремежи и дека ги прифаќаат единството со другите Југословени и демократското уредување на идната заедница на чело со династијата Караѓорѓевиќ.

### 4. Крајот на војните – нова етапа во развојот на борбата на македонскиот народ за ослободување и за државно конституирање

На 29 септември 1918 г. во Солун Бугарија потпишала безусловна капитулација пред силите на Антантата. Тоа е крајот на Првата светска војна на територијата на Македонија. Во исто време тоа значело и крај на шестгодишното разурнување на материјалните и човечки богатства на Македонија и македонскиот народ.

Грубата реалност, по потпишувањето на капитулацијата на Бугарија, предизвикала бројни, речиси нерешливи проблеми од економски, демографски и политички карактер пред македонското ослободително движење и македонскиот народ. Покрај огромните пустошења на македонските села и градови, покрај големиот број човечки жртви, дадени без секаква смисла и за туѓи интереси, од Македонија потекла река на протерани бегалци, барајќи спас за голиот живот. Најголемиот број бегалци се упатиле кон Бугарија. Според податоците на Карнегиевата комисија, само како резултат на Балканските војни и другите пустошења, од Македонија во Бугарија пребегнале околу 50.000 лица. Емигрирањето од Македонија продолжило и во периодот на Првата светска војна (1914–1918), но и по неа. Последново се однесува на егејскиот дел на Македонија и било последица на потпишаната (29 септември 1919) таканаречена „Конвенција за доброволна размена на населението меѓу Грција и Бугарија“. Врз основа на таа конвенција, Грција од егејскиот дел на Македонија протерала околу 33.000 Македонци во Бугарија. За жал, со договорот за регулирање на имотните проблеми на „доброволно“ протераните Македонци бугарската држава на Грците им ги продала, покрај селата, куќите, земјиштето, уште и црквите и гробиштата.

Објективните статистички информации говорат дека во првите 30 години од XX век во Бугарија спас побарале околу 100.000 бегалци од Македонија. Тие се населиле во околу 1.600 населби во земјата. Населувањето било тежок, болен процес. Во прашање била бегалска маса од која 75% биле бедни селани, земјоделци. Тие во Бугарија доаѓале без никакви средства за живот. Биле изложени на разни болести и на епидемии.

Крајот на војните и она што следело по нив пред македонското ослободително движење го наметнало прашањето каде и по кој пат, со какви цели и средства ќе се продолжи борбата за ослободување на Македонија. Ситуацијата била крајно драматична. На Конференцијата

за мир во Букурешт (август 1913), македонското ослободително движење било исклучено од разговорите. Македонија се третирала како парче земја на Балканот за кое ривалите спореле како да се подели и кој дел кому да му припадне. На крајот од Првата светска војна пред македонските субјективни сили стоела нова Конференција за мир – Париската. Се поставило прашањето како да се избегне Букурешт, како и на кој начин да се презентираат стремежите на Македонците, како на светот да му се докаже дека во изминатите војни нивната вина се состоела само во тоа што татковинската грутка на која живеат се вика Македонија, за чиешто владение се бореле сите соседи. Од своја страна, ситуацијата во Европа пред претстојната Конференција за мир во Париз битно се разликувала од ситуацијата пред Букурешт. Прво, по војните било сосема јасно дека Европа заедно со Балканот повеќе не се тоа што биле пред почетокот на Балканските и Светската војна. Во еден дел на Европа, во Русија, есента 1917 г. се случила Октомвриска револуција. На исцрпените народи им се обратил Ленин, со апел за безусловен мир. Нему објективно му се придружил американскиот претседател Вудро Вилсон, кој се застапувал за почитување на личните и колективните права на луѓето. Сето тоа, во пресрет на Мировната конференција во Париз, но и поради политичката состојба во Бугарија и положбата на десетиците илјади македонски бегалци, подгрејувало надежи, охрабрувало и поттикнувало на дејност за одбрана на сопствените, македонски права на живот. Повторно се профилирале двата македонски проекта. На површината повторно дошле до израз ставовите на двете спротивставени групации за иднината на Македонија. На една страна се нашла левата демократска определба, која се организирала во единствена организација, наречена Привремено претставништво на бившата Обединета внатрешна македонска револуционерна организација, а на друга десната преокупација, која го активирала раководството на Исполнитениот комитет на македонските братства во Бугарија, зад кој стоеле Тодор Александров и Александар Протогеров, тесно поврзани со факторите на моќта во Бугарија.

И двата блока, секој со својата проекција за иднината на Македонија, настапиле на Мировната конференција во Париз. Привременото претставништво, како свој претставник на Мировната конференција во Париз, го испратило архимандрит Пол Христов. Тој на 10 април 1919 г. упатил Меморандум до претседателот на Мировната конференција, Жорж Клемансо, и до претседателот на Британската влада, Лојд Џорџ. Во овој акт тој апелирал за автономија на Македонија и побарал, во

„име на Македонија а не на Бугарија или како Бугарин, да им го изнесе барањето на македонскиот народ“. Од своја страна, десната опција во првиот свој настап пред Мировната конференција побарала „неподелена Македонија да се приклучи кон Бугарија“. Станувајќи свесни за својата политичка глупост, Задграничното претставништво на ВМРО, под раководство на Тодор Александров и на Александар Протогеров, во името на македонските Бугари, испратило Меморандум во кој се барало автономија на Македонија. На 19 јануари 1919 г. до Мировната конференција се обратила и македонската емиграција во Истанбул, која барала Македонија да се организира како автономна политичка единица по примерот на Швајцарија.

Меѓу бројните барања упатени до Мировната конференција во Париз внимание привлекува апелот на Генералниот совет на македонската емиграција во Швајцарија упатен до светската јавност (јуни 1919 г.). Тоа е еден од ретките документи во кој јасно и прецизно се брани правото на македонскиот народ на национално самоопределување, втемелено врз сознанието за постоењето на самостоен културно-национален субјективитет. Суштината на овој опширен апел се состои во следново:

„Ние Македонците, бараме ова неприкосновено право (правото на самоопределување и независност – б.м.) да се почитува кога ќе стане збор за Македонија. Македонскиот народ ги има неопходните и потребните способности за да може да се самоуправува, бидејќи тој не е аморфна маса ниту несвесна заедница како што многумина заинтересирани писатели сакаат да нè уверат во тоа. Напротив, под овој привиден хаос се крие духовно единство засновано на цврсти психолошки врски како што се: постојаните и масовни револуции, заедничките маки и болки под ист јарем. Една од главните врски на ова духовно единство е токму овој возвишен самопрегор на масите на македонскиот народ за независност на нивната земја, кој во сите времиња во Македонија создавал херои, апостоли и маченици“.

Сеедно, барањата испратени од разни македонски асоцијации и од двата политички блока на македонското националноослободително движење до Мировната конференција во Париз, во крајна линија, останале без одглас. Поделбата на Македонија во Букурешт, со некои мали промени, била санкционирана. Под притисок на Франција и на кралска Југославија, не успеале ниту обидите на некои добронамерни делегации – италијанската, англиската и др. Македонците во Грција и во кралска Југославија да добијат малцински права.

Впрочем во Букурешт, како и во Париз, македонскиот народ немал право да ги брани своите интереси. Дебатите во некои тела на Мировната конференција во Париз во врска со македонскиот проблем биле водени без присуство на претставници од Македонија и не дале никаков резултат.

Борбата за афирмација на сопствениот културно-национален индивидуалитет, јасно и конкретно формулирана во апелот на Генералниот совет на македонската емиграција во Швајцарија, допрва, во периодот меѓу двете големи светски војни, ќе се процесуира во акција.

## 5. Македонија по Мировната конференција во Париз

На 27 ноември 1919 година во Неј на Сена бил потпишан Мировен договор меѓу сојузните здружени сили и Бугарија. Со овој договор биле санкционирани одредбите на Букурешкиот мировен договор од 1913 година со кои Македонија била поделена помеѓу Србија, Грција и Бугарија. Букурешкиот мировен договор претрпел само мали корекции, главно во југоисточна Македонија. Струмица и нејзината околина ѝ биле одземени на Бугарија и приклучени кон новосоздаденото Кралство на Србите, Хрватите и Словенците. Со оваа корекција, не сметајќи ги незначителните исправки на границата со Албанија кај Дебар и со манастирот Св. Наум, Македонија, повторно поделена, се нашла во следнава положба:

– на Грција ѝ припаднал најголем дел: 35.169 км$^2$;

– на Кралството на СХС: 25.774 км$^2$;

– на Бугарија: 6.798 км$^2$;

– еден мал дел од територијата на Македонија останал во границите на Албанија.

На тој начин целоста на Македонија, која во своите географски граници – што главно одговараат и на етнографските – се простира на површина од 67.741 км$^2$, била разбиена. Со тоа била разбиена и нејзината економска и национална компактност и бил оневозможен нормалниот демографски, општествен, економски, културен и национален развој на македонскиот народ.

Македонскиот народ се нашол под власта на три различни балкански држави, со различен стопански и општествен развој, со различни културни и историски традиции, економски неразвиени и исцрпени, со тешки трауми од шестгодишните војни (1912–1918) и од уште една

војна помеѓу Грција и Турција (1919–1922). Сите три држави се задушувале од тешки социјални и политички проблеми. Тоа е време кога Балканот и Европа, по Октомвриската револуција и завршената Прва светска војна, биле заплиснати од силен револуционерен бран.

Уште со првите чекори од своето владеење на деловите од Македонија туѓите власти си поставиле за цел брза и ефикасна денационализација и асимилација на македонскиот народ. За таа цел, Грција и Србија вовеле драконски мерки со кои се забранувале и се прогонувале сите пројави на македонски јазични и етнички белези, како и сите контакти помеѓу Македонците од поделените делови на земјата.

## 6. Положбата на Македонците под Кралството на СХС / / Кралството Југославија

И во Грција и во кралска Југославија, при спроведувањето на политиката на денационализација и асимилација, најмногу внимание се посветувало на промената на демографските карактеристики на населението. Во кралска Југославија се настојувало тоа да се постигне преку колонизација на население од другите делови на Југославија. Во Македонија нив ги населувале на места со стратегиско значење. Целта на таа мерка била да се контролира движењето на македонското население, но и успешно да се влијае на процесот на неговата србизација. Целокупната активност на државните органи на Југославија во вардарскиот дел на Македонија била потчинета на остварувањето на таа цел. Во економијата селскиот труд бил подложен на безмилосни даноци и глоби, немало инвестиции за развој на индустријата, на патната инфраструктура итн.

Особено образовната политика била во служба на асимилаторските цели. Освен основно образование, кое било донекаде организираното, имало и средно, на кое му се посветувало многу мало внимание, додека стручно средно образование воопшто и не постоело. Од високото образование постоеле само Филозофскиот факултет во Скопје, како клон на Белградскиот универзитет. Образовната програма исклучиво ѝ била подредена на намерата да се создаде српска свест кај младите поколенија. Наставата се изведувала исклучиво на српски јазик, и тоа предимно со наставен кадар доведен од други делови на земјата. Просветниот кадар од македонско потекло циклично бил преселуван во Србија и во Црна Гора.

Фактички, од почетокот на 1921 г., со воведувањето на вонредната уредба, таканаречена „Обзнана“, па сè до 6 јануари 1929 г., во вардарскиот дел на Македонија постоел воен режим. Тука бил концентриран огромен број од безбедносните сили, во прв ред од жандармеријата. На сите поважни места во Македонија биле изградени жандармериски станици. Напоредно со жандармеријата и војската постоеле бројни паравоени организации, како таа на Јован Бабунски и други. На одредени места во некои региони било забрането секакво движење на луѓето, од зајдисонце до изгрев. Владеел безмилосен терор и биле организирани масовни судски процеси. Типичен пример во тој поглед претставуваат судските процеси по убиството на еден српски генерал во Штип, против група студенти во Скопје (1928 г.), процесот во Ресен, бројните политички убиства итн.

За состојбите што владееле во овој дел на Македонија најдобро зборуваат следниве податоци. Во 1924 г. владата на Љуба Давидовиќ во Македонија амнестирала 18.000 затвореници. Од воспоставувањето на српската власт во Македонија до 1930 г. за политички дела биле обвинети 50.000 лица. За десет години биле извршени 1.400 политички убиства, а 14 села биле запалени од жандармеријата и контрачетите. Парадигма на тероризмот претставува нападот на 3 март 1923 г. на селото Гарван во Радовишко, извршен по наредба на жупанот Добрица Матковиќ. Тогаш биле убиени 28 селани.

Без оглед на комплексноста на политиката на денационализација и асимилација, за чие спроведување биле ангажирани сите сегменти на српскиот политички, образовен, паравоен, економски итн. систем, посакуваната цел не била постигната. Најдобра потврда за тоа претставуваат употребата на масовниот терор, огромната концентрација на војска, на жандармерија и на други паравоени сили, забраната на секаква невладина политичка активност итн. Но тоа не било карактеристично само за ситуацијата во вардарскиот дел на Македонија. Истото се случувало и во другите несрпски делови на кралска Југославија. Поради тоа, во почетокот на 1929 г., режимот од вонредната уредба донесена во 1921 г. бил заменет со воведувањето на познатата Шестојануарска диктатура. Со неа во земјата биле забранети сите политички активности, дури и активноста на прорежимските српски партии. Со прогласувањето на Шестојануарската диктатура (1929 г.) од политичката сцена изчезнале и сите дотогаш форми на денационализација и асимилација. Тоа не значи дека била напуштена политиката на денационализација и асимилација. Таа во практиката била заменета со

обид тоа да се постигне затскриено, низројугословенска и космополитска содржина. Се создале нови друштва и здруженија со нови имиња, без национални обележја итн. Но практиката за прогонување и преселување на учителите Македонци во други делови на кралска Југославија и обратно продолжила. Не само учителите туку и малубројните македонски интелектуалци, писатели, публицисти, лица со високо образование, кои пројавувале храброст и наоѓале начин да го афирмираат културното наследство на македонскиот народ, биле протерувани во други делови на земјата. Таков е случајот со членовите на Редакцијата на списанието „Луч", потоа со интелектуалците од редовите на МАНАПО итн.

## 7. Положбата на Македонците под Грција

Политиката на Грција за денационализација и асимилација на македонскиот народ во егејскиот дел на Македонија веднаш по неговото припојување кон грчката држава во својата основа претставувала континуитет на едновековната грчка практика. Порано, пред физичкото припојување на овој дел на Македонија кон Грција, таа за тоа се служела со грчката црква, образованието и агресивната активност на грчките четнички формации. До Балканските војни, таа тоа го чинела во рамките на османлиската држава, но и покрај големата толеранција на властите, сепак нејзината намера не можела да дојде до целосен израз и резултат. Во текот на шестгодишните војни грчката политика за денационализација се спроведувала со употребата на оружјето и преку пустошењето. По присоединувањето на егејскиот дел на Македонија кон Грција по Првата светска војна, во зацртаната стратегиска цел за целосна елинизација на земјата, грчката политика на грцизација во Македонија не доживеала некои промени. Се променил само интензитетот на политиката за асимилација и обезличување на македонскиот народ што ѝ го овозможиле позицијата со која Грција се стекнала по припојувањето на овој дел од Македонија и ситуацијата во која се нашла по поразот во војната со Турција. Објективно, поразот на Грција во војната со Турција и протерувањето на негрчкото православно население од Турција во Грција ѝ овозможиле на последнава да спроведе радикална промена во етничкиот состав на егејскиот дел на Македонија. Впрочем за грчката државна политика било најважно, колку е можно што поефикасно и целосно, да се обезличи македонскиот карактер на земјата.

Првиот чекор во тој поглед бил промената на имињата (топонимите) на населените места, села и градови, на реките, планините итн., давајќи им грчки имиња. Станува збор за спроведување културен геноцид во областа на топонимијата, со цел да се елиминира сè она што во присвоениот дел на Македонија потсетувало или можело да потсетува дека не е грчка земја, дека му припаѓала на друг народ. Колку ѝ се брзало на Грција на овој дел од Македонија да му даде грчки лик и грчка содржина говори указот на Министерството за внатрешни работи на Грција од 10 октомври 1919 г. Тоа е сторено во време кога уште не била завршена Мировната конференција во Париз. Веројатно тоа е и првиот официјален акт со кој започнала кампањата за менување на имињата на населените места што носеле словенски или османлиски обележја. Се чини дека поради војната со Турција оваа кампања извесно време, сè до 1926 г., била прекината. На 21 октомври 1926 г. во „Службениот лист на Грција“ бр. 332 бил објавен Законот за задолжителна промена на имињата на сите населени места во егејскиот дел на Македонија. Колку систематски била спроведувана оваа мерка говори податокот дека за десет години, од 1918 до 1928 г., биле сменети имињата на 1.497 населени места. Тој процес на обезличување, на бришење на сè што носи македонско-словенско обележје, имиња на реки, на планини, локални топоними, непрекинато трае сè до денес. Освен на промената на географските имиња, грчката држава посебно внимание ѝ посветувала на демографската (етничка) промена на населението. Македонскиот народ, кој по пустошењата и прогоните сè уште останал да живее на своите дедовски огништа, за Грција не бил прифатлив. Поради тоа, процесот на неговото прогонување продолжил и по Мировната конференција. Меѓутоа, до радикална промена на демографските карактеристики на егејскиот дел на Македонија дошло по поразот на Грција во војната со Турција. Тогаш Турција протерала околу 1.500.000 христијанско население од својата територија. Нешто повеќе од 500.000 од тие бегалци биле населени во егејскиот дел на Македонија и тие, на некој начин, и денес претставуваат ударна тупаница на големогрчкиот национализам. Па сепак, и покрај сите насилни методи што ги применувала грчката држава против македонскиот народ, тој и понатаму, во релативно голем број, останал да живее таму. Колкав е бројот на тоа македонско малцинство грчката држава никогаш досега не објавила соодветна статистика, со оглед на тоа дека таа го негира неговото постоење. И бидејќи, и покрај сè, не може да се сокрие неговото постоење, таа настојувала до максимум да го минимизира. Во 1926 г. се тврдело

дека во Грција имало 77.000 Македонци. Околу оваа бројка, сѐ до 1934 г., во Грција постоело целосно единство. Од неа отстапуваат информациите од Годишникот на Грчкиот статистички уред за 1934 г. каде се објавени податоци од пребројувањето на населението во 1928 г. Според него, во грчкиот дел на Македонија живееле 81.984 лица што говореле на „македонословенски јазик", а 16.775 зборувале на „бугарски јазик". Наведенава бројка со мали отстапувања се совпаѓа и со податоците од Големата грчка енциклопедија каде што се вели дека странски елементи во Македонија за кои може да се каже дека уште не добиле грчка национална свест се: „околу 80 илјади славофони, од кои најголем број живеат во западна и во централна Македонија – во околината на Воден, Кожани, Лерин и Костур и помал број во источна Македонија (во околината на Сер, Драма и Демир Хисар)".

За разлика од грчките информации за бројот на Македонците, кога веќе не можело да се негира нивното постоење се настојувало тој да се прикаже колку што е можно помал, освен во податоците на КПГ (од 1935 г.), во информациите на странците податоците за нивната бројна состојба се различни и редовно поголеми од грчките. Така, според информациите на италијански дипломатски претставници, во егејскиот дел на Македонија, во 1927 г., живееле околу 140.000–150.000 „Славомакедонци". Според одговорот на една интерпелација од јануари 1925 г. во Народното собрание на Кралството на Србите, Хрватите и Словенците, по Првата светска војна во егејскиот дел на Македонија: „останале 250 илјади наши сонародници". Според Владимир Руменов, врз основа на официјални акти на Мешовитата грчко-бугарска емиграциона комисија и врз основа на информациите од Главната дирекција за населување на бегалците од егејскиот дел на Македонија, и натаму под грчка власт останале уште 206.435 Македонци. Според истражувањата на КПГ, во Грција, во 1935 г., имало од 240.000 до 280.000 припадници на „славомакедонското население". Се смета дека во почетокот на Втората светска војна во егејскиот дел на Македонија под Грција живееле меѓу 250.000 и 300.000 Македонци.

За релативно големиот процент Македонци што живееле во Грција, околу 20% од вкупната популација, говори и грижата на грчката држава за развојот на образованието. Таа се надевала дека преку образованието на младите поколенија кај децата на македонското малцинство ќе го елиминира сето она што ја храни индивидуалната и колективната меморија на еден народ, неговата самобитност, историја, култура, обичаи, традиции што ги создавал, живеејќи низ вековите на овие

простори. Целта била во основното образование да се опфатат што поголем број деца. Иако економската ситуација во земјата не била добра, државата настојувала да издвои повеќе средства за ширењето на училишната мрежа. Во информацијата од Лондон (1926 г.) на амбасадорот на Кралството на Србите, Хрватите и Словенците се вели дека во текот на посетата на диктаторот Пангалос на Леринско, Грчката влада одобрила 14 милиони драхми за изградба на 80 училишта, претежно во населбите населени со Македонци. Во коментарот кон информацијата на амбасадорот се вели: „Целиот овој план на работа ја покажува јасната намера на Грчката влада што поскоро да се избрише прашањето за словенското малцинство од десната страна на Вардар".

Во политиката на грчката држава за брза денационализација и асимилација на Македонците во егејскиот дел на Македонија посебно внимание му се посветувало на теророт. Освен преку репресијата од страна на државните органи, просветниот кадар, грчките свештеници итн., биле создадени и бројни паравоени организации, чија единствена задача била да ги тероризираат Македонците, особено оние што живееле на село. Од имињата на таквите организации, длабоко во меморијата на Македонците од егејскиот дел на Македонија, стојат: „Грчкомакедонска тупаница", формирана на 27 јануари 1926 година; Национална организација на младите, позната по скратеницата ЕЕЕ; организацијата „Павлос Мелас", Националниот сојуз на Грција, познат под името „Челични шлемови" итн.

Парадигма за терористичките акции на овие и други слични организации претставува наредбата на организацијата „Грчкомакедонска тупаница" од 27 јануари 1926 г. во која се наредува на сите јавни места, в кафеани, при трговски зделки, на собири, забави, ручеци, свадби да се зборува само на грчки, во државните институции бараните информации да се даваат само на грчки итн. Сите оние што не ќе се придржуваат до оваа наредба се прогласуваат за предавници и против нив се применуваат најостри казнени мерки.

Со слични мерки се служела и војската. За тоа се зборува во извештајот на еден пешадиски поручник од 25 јануари 1932 г. за извршената инспекција во селото Арменско.

Во целина, грчкиот терор врз Македонците во егејскиот дел на Македонија се одликувал со ужасна ксенофобија. Најдобар доказ за тоа претставуваат пишувањата на разни странци што ја посетувале Грција, односно егејскиот дел на Македонија. „Грците, пишува, еден англиски публицист од 1928 г., ги прогонуваат не само сите живи

Словени, кои еднаш ги нарекуваат ’бугарогласни‘, друг пат ’славогласни‘, туку и сите мртви Словени чиишто гробишта се наоѓаат во цела Македонија. Тие дури ниту во гробот не ги оставаат на мир, од крстовите ги бришат натписите со словенско писмо, ги вадат коските од гробовите и ги горат“.

Особено сликовито се предадени методите на грчкиот терор во западниот дел на Егејска Македонија од новинарот на весникот „Ризоспастис“, Н. Кондос, кој во ноември 1932 г. го посетил овој дел на земјата. Тој во резимето од информациите што ги добил на лице место запишал: „порано во денешна Македонија под грчка власт царувале бандите, андартите и комитите па селаните за да го спасат својот живот секојдневно биле принудувани да го менуваат своето убедување. На комитите им се претставувале како Бугари, на андартите како Грци. Денес се принудуваат секој час да ја декларираат автентичноста на грчкото чувство. Инаку камшикот, кој никогаш не е демобилизиран, стапува во акција“.

Во примената на теророт биле употребувани разновидни мерки. Целта била да се засегнат сите сегменти на животот за што поуспешно спроведување на асимилаторската политика. Се настапувало жестоко и агресивно. Се отстранувало сè што ѝ пречело или се претпоставувало дека би можело да ѝ пречи на брзата реализација на погрчувањето. Се чистел чиновничкиот апарат од лица со грчко потекло за кои се претпоставувало дека во некои случаи заштитнички би се однесувале спрема македонското малцинство. Таквите најчесто биле прогласувани за корумпирани луѓе.

Посебно внимание се обрнало на образованието и однесувањето на учителите. Оние за кои се сметало дека имаат „сомнителна национална свест“ биле преместувани во внатрешноста на Грција или едноставно биле отпуштени како неподобни. Биле отстранувани домородните свештеници, а на нивното место биле доведени свештеници од Грција.

Без оглед на политиката на репресија што континуирано се применувала врз македонското национално малцинство во периодот меѓу двете светски војни, без оглед на официјалното негирање дека во Македонија под грчка власт живеело и бројно македонско малцинство, постигнатите резултати на асимилацијата биле под очекувањата. Македонскиот јазик и натаму се одржувал како основно средство за комуникација во стопанскиот живот и во контактите меѓу луѓето, особено во западниот дел на Егејска Македонија.

### 8. Положбата на Македонците под Бугарија

По Мировната конференција во Париз, како што е веќе речено, на Бугарија ѝ бил даден пиринскиот дел на Македонија од 6.758 $км^2$ со население од околу 150.000 лица. Во овој дел на Македонија положбата на луѓето во суштина не се разликувала од положбата на другите два дела на Македонија. Во целина, во трите дела на Македонија, без оглед на поделбата, уште долго опстојувале нормите на одживеаниот османски феудализам. Промените тешко си пробивале пат. Царувале корупцијата и насилството, политичкиот притисок, експлоатацијата. Особено тежок бил грабежот што го спроведувала ВМРО на Иван Михајлов и на Александар Протогеров. Овде доволно за тоа зборува писмото на Александар Протогеров од август 1926 г. упатено до Иван Михајлов. Во него тој известува за поплаките и барањата на граѓаните до Владата да ги „спаси од Организацијата која ги тероризира, ограбува им наметнува давачки поголеми од државата“. Тој во писмото сугерира Организацијата да преземе мерки за да се намали револтот на граѓаните.

Во пиринскиот дел на Македонија, со благослов од претседателот на Бугарската влада Александар Љапчев, владеел тоталитарен режим. На 10 октомври 1927 г. била прогласена воена состојба која се однесувала на активноста на михајловистичката организација. За тоа колку била тесна функционалната врската помеѓу Иван Михајлов и Бугарската влада, еве што рекол самиот тој на Седмиот конгрес на ВМРО: „За нас раководното начело беше и си останува: ние имаме интерес од база која треба, без да војуваме со никој за тоа, колку што е можно подолго време да биде обезбедена. Кога е така, се грижевме да ги избегнуваме недоразбирањата (со власта). Не бегавме, туку одевме на секоја покана за уредување на спорните прашања, свесни дека ние имаме потреба за тоа, а не органите на власта“.

На протестите на странските дипломати против терористичките активности на ВМРО, Бугарската влада негирала дека постои таква организација во Бугарија.

По забраната на активноста на ВМРО (мај 1934 г.), во јуни ЦК на ВМРО објавил соопштение дека по сила на конгресните решенија од 1931 г., нејзините кадри на бугарска територија се расформираат и се повикуваат да ѝ станат лојални на земјата. Со создадената положба територијата на Бугарија автоматски престанува да биде објект на дејност на ВМРО.

Објективно, положбата на македонскиот народ во пиринскиот дел на Македонија под власта на Бугарија, како што е веќе речено, не се разликувала од онаа на Македонците под власта на Грција и на Кралството на СХС.

Но она што ѝ давало посебен белег на положбата на Македонците во Бугарија од таа во Грција и во Кралството Југославија, па дури и во Петричкиот округ, била положбата на македонската емиграција на бегалците, кои во текот на војните и по нив спасот од прогоните, убиствата, понижувањата го побарале во границите на бугарската држава. Над стоилјадна македонска бегалска маса се концентрирала во Бугарија.

По војните, покрај протераната бегалска, главно селска маса, во Бугарија се нашол најголемиот дел од живиот кадровски состав на македонското ослободително движење, кој пред војните, па и во текот на нив, дејствувал во Македонија. Практично, во двата дела на Македонија, егејскиот и вардарскиот, националноослободителното движење на македонскиот народ доживеало тежок удар. Тоа останало и без раководниот и без поширокиот активен кадар. Во дадените услови, македонската емиграција во Бугарија, заедно со пребеганиот раководен кадар, десет до петнаесет години по војните, помеѓу 1920 и 1935 г., се наметнале како доминантен фактор во програмскополитичкото насочување на националноослободителна борба на македонскиот народ во новите услови.

Наоѓајќи се надвор од својата природна средина, од својата матица, подложена на државните и политичките интереси на средината во која живеела, изложена на тешки социјални прилики во процесот на асоцирање во новата средина, политичката и револуционерната активност на македонската емиграција, без оглед на нејзината идејнополитичка определба, го носела името на државата во која таа ја развивала својата дејност. Поради тоа, и во границите на Бугарија и надвор од неа, нејзината активност се третирала како дело на „македонските Бугари“. Објективно, таа се доживувала како проблем на нерешеното македонско прашање, што во суштина значело нерешено прашање на „Бугарите во Македонија“. Оваа неточност, односно дезинформација, ќе произведе многубројни проблеми во процесот на самоопределувањето на македонскиот културно-национален идентитет на македонскиот народ во Бугарија, чие влијание долго ќе се провлекува низ неговото историско патување.

Вториот значаен момент со далекосежни последици е во тоа што трансформацијата на старите предвоени форми на Организацијата на македонското националноослободително движење при неговото прилагодување на новата геополитичка положба на Македонија се случувала во периодот на пробивот на новите идејнополитички промени од глобален карактер, како што се комунизмот во Русија по Октомвриската револуција (1917 г.) и фашизмот во Италија по доаѓањето на власт на Мусолини. Кон тоа се надоврзале тешката економска ситуација, политичката нестабилност и меѓународната изолација на Бугарија. Сиот тој колорит непосредно се одразувал на позициите на македонската емиграција во Бугарија, респективно и на силите на македонското националнореволуционерно движење во редовите на емиграцијата, но и во другите два дела на поделената Македонија.

Впрочем, иако македонската емиграција во Бугарија непосредно по војните се доживувала како раководен фактор на македонското националноослободително движење во целина, откината од матичната средина, во границите на друга држава со своја државна политика, таа со текот на времето се интегрирала во постојните политички и државни структури на бугарската држава. Со самото тоа се стопувала со интересите на бугарската држава или со политиката на одредена политичка партија. Во исто време тоа значи дека во емиграцијата во Бугарија раководните позиции во националноослободително движење на македонскиот народ се ставале под контрола на бугарските национални и државни интереси.

## 9. Македонското националноослободително движење пред предизвиците на новата положба

Војните и поделбата на Македонија довеле до изместување на македонското национално и револуционерно движење од неговата природна средина и до создавање на две нови средини и на два нови центра: едниот надворешен, изместен од природната средина на македонскиот народ, меѓу македонската емиграција во Бугарија, вториот во поделените делови на Македонија. Првиот, непосредно по војните, бил исполнет со амбиции да ја има в раце доминацијата во раководењето со националното и револуционерно движење на македонскиот народ. Времето на неговото дејствување било ограничено од природните процеси. Вториот, во својата природна македонска средина, водејќи сметка за

стварноста на поделената и поробена Македонија, се приспособувал на новите услови.

Независно од наведените турбуленции на кои било изложено македонското ослободително движење по војните, тоа не ја загубило својата македонска национална ориентација. Уште повеќе, тоа ќе изврши силно влијание, поминувајќи низ драматични фази, ќе се стабилизира и ќе се оформи во фактор на одбрана и на афирмација на националните белези, на културниот и националниот идентитет на македонскиот народ. Носител на овој процес, обезбедувањето на неговата стабилност во сите три дела на Македонија, било селото. Тоа, во својата затвореност за туѓите јазични влијанија, им обезбедувало континуитет на македонската народна култура, јазик и обичаи, како и на идеите на Илинденското востание за ослободување и конституирање на Македонија како автономна држава на Балканот, под заштита на една или повеќе големи држави.

Всушност, по логиката на работите, селото во конкретната ситуација израснало во симбол на отпорот против туѓата национална, културна и јазична пенетрација во неговата средина. Тоа се спротивставило со својата вековна култура, со обичаите и со јазикот, така што самото станало асимилатор на оние што биле испратени да го асимилираат или на поголеми малцински групи кои се нашле во неговата мнозинска средина. Типичен пример во тој поглед биле населените грчки бегалци по Турско-грчката војна, кои го прифатиле јазикот на македонските селани како средство за комуникација, за трговија, за градење на добрососедски односи. Македонскиот јазик се пробил и во судските акти во кои се регулирале купопродажните договори. Така на пример, во договорите за продажба на имоти, склучени помеѓу Грци и Македонци, заверувани од грчките судови во Воден, во Лерин итн., за јазикот на продавачот Македонец стоело дека е „македонски лингвистички идиом“, односно „македонски“ или „локален славофонски идиом“. Токму тогаш, вели австралијанскиот научник Лорин М. Денфорт, „еден огромен број од словенското население, кое претходно се сметало за месни Македонци во регионална или во етничка смисла, почнало да се смета за ’Славо Македонци‘ или ’Македонци‘ во национална смисла. Во ова време, исто така, сè поголем број словенско население започна својот јазик да го вика македонски јазик, којшто во минатото едноставно го викаа ’нашиот јазик‘ или ’стариот јазик‘.“

Треба да се каже дека појавата за која станува збор не била карактеристична само за егејскиот дел на Македонија. Истото се случувало

и во вардарскиот дел на Македонија под српска власт. Оттука и методите што ги преземале грчката и српската власт, за да ѝ стават крај на оваа состојба, биле исти или слични. Но, и во едната и во другата држава, тешко се доаѓало до посакуваните резултати. Напротив, и покрај сите режимски репресалии, продолжувало ширењето на македонскиот јазик во средините во кои македонскиот народ бил мнозинство. И токму репресалиите против јазичните и културни права на македонскиот народ и во егејскиот и во вардарскиот дел на Македонија ќе го привлечат вниманието на некои меѓународни фактори, пред сè на Англија, и ќе поттикнат иницијатива пред Лигата на народите во Женева во текот на 1924/1925 г. а потоа и во 1927/1928 г. за давање ограничена културна автономија во сферата на основното образование (од прво до четврто одделение) и во употребата на месниот македонски јазик во црквата. Резултат на оваа интервенција на Лигата на народите во Женева, на инсистирање на Англија, било печатењето на букварот на македонски јазик, наречен Абецедар, за потребите на децата во егејскиот дел на Македонија.

Меѓутоа, колку што бил поголем отпорот на македонското село и на интелигенцијата произлезени од неговите редови против грчката политика за асимилација на македонското население толку државата поагресивно прибегнувала кон употребата на разни терористички средства за да го задушат македонскиот јазик. Станало сосема јасно дека без неговото искоренување тешко би можело да се постигне ефикасна грцизација на големото македонско малцинство. Репресијата против македонскиот јазик и име ќе се подигне на ниво на консензус на грчката државна политика, без оглед на тоа од која и од каква политичката природа била владата што се наоѓала на власт, диктаторска или демократска. Посебен пример во тој поглед претставува времето на Метаксас во Грција по 4 август 1936 г. За време на диктатурата на Метаксас во земјата била создадена атмосфера на неподнослива ксенофобија кон сè што е словенско, македонско. Основна преокупација на тогашната влада, велат грчките хроники од тој период, била најстрого да се забрани употребата на македонскиот „дијалект на улица, во кафеана, при трговијата и воопшто во секоја слична ситуација“. Целта на оваа политика била „најпосле новите генерации да сфатат дека живеат во Грција и дека предметот грчки јазик не се учи во училиштата како странски јазик“. Во Западна Македонија биле основани вечерни училишта за „славофони“ и „туркофони“. Во нив оделе жени од 15 до 45 години и мажи до 50 години, а се учело читање,

пишување и историја. Македонскиот јазик и кирилското писмо биле прогонувани од сите подрачја каде што биле присутни, во црквите се бришеле старословенските натписи, црковната служба била исклучиво на грчки јазик, иако населението не го разбирало.

Нема што, во прашање е врвен цинизам со кој грчката држава ја спроведувала асимилацијата на македонскиот народ. Тоа е чист културен и национален геноцид, сѐ во функција на обезличувањето, како што е веќе речено, на македонскиот словенски лик на земјата. На 15 јули 1937 г. во „Државниот весник на Грција" бил објавен декрет со кој во јавната и во приватната комуникација се забранувала употребата на словенските имиња на градовите и селата.

Треба да се каже дека државниот канибализам со кој се прогонувало сѐ што е македонско понекогаш предизвикувал индигнација дури и во режимскиот печат. Вангел Ајановски-Оче во својата книга „Егејски бури" пренесува дел од една дописка од Воден, објавена во весникот „Акрополис", во врска со мерките на режимот против славофонскиот јазик. Во написот се цитира и следнава критичка сугестија на весникот: „Сето ова треба да го направиме со една добро планирана акција, без скокови и падови, со строг и до подробности изработен план, без кревање врева околу себе за стореното и постигнатото. Едноставно тука треба да се слуша грчкиот збор, а не населението да зборува на некое македонско наречие кое кај странците и минувачите создава впечаток дека тука, и по 25 години, грчката управа не го научила населението да го зборува јазикот на државата".

Во грчката јавност немало дилема дали треба да се искорени употребата на македонскиот јазик кај Македонците што живееле во Грција. Она на што некои поединци реагирале било на кој начин тоа се сакало да се постигне. Колку бил голем притисокот сведочи еден близок пријател на Метаксас – Гоџоманис. Тој имал храброст пред диктаторот писмено да ги изнесе личните несогласувања со она што го правела власта: „Да се псујат, напишал тој, на пример, старци и стари жени на улица или да се влечат по полициските станици, бидејќи не знаат да зборуваат грчки, е нешто што како систем не може да се правда. Таа одговорност на историјата и на државата за една стварност, во конкретниот случај се пренесува на еден недолжен поединец... Примената на такви мерки, од еден државен орган се третира за злонамерна и непријателска, ја компромитира државата во очите на граѓанинот за да ја замрази. Во секој случај оваа постапка не може да се толкува како метод во изучување на грчкиот јазик".

И токму тоа, омразата кон методите на грчката политика за асимилација ќе навлезе длабоко во меморијата на македонскиот народ и ќе се пренесува од поколенија на поколенија. Еве еден пример од илјадниците такви, забележан во резолуцијата од еден протестен собир на бегалци од егејскиот дел на Македонија: „За секогаш во меморијата на македонскиот народ од Егејска Македонија ќе останат терористичките оргии со употребата на рицинусово масло за секој што зборува македонски јазик".

Негирањето, прогонувањето, искоренувањето на македонскиот јазик била активност што соседните балкански држави, во нивните аспирации да завладеат со Македонија, да покажат дека народот што живее во неа е исклучиво нивен, ја практикуваат, со извесни исклучоци, повеќе од два века. Но, освен делумни резултати, денешниот литературен јазик е најдобриот доказ дека тие во своите намери претрпеа пораз. Најголем „виновник" за тоа е македонското село, неговата тивка, молчалива, драматична борба да ги зачува јазикот и обичаите, како доказ за своето вековно постоење на овие македонски простори и да им ги предава во наследство на генерациите што идат. Македонското село ги издржа сите притисоци врз неговиот јазик, обичаи, фолклор. Дури ни грчката ароганција, со учество на сите државни институции, со огромната бегалска маса од Мала Азија, која ја промени народносната слика на егејскиот дел на Македонија, сепак не успеа до крај да ја реализира својата намера.

За тоа дека македонскиот јазик бил бастион на македонскиот етнокултурен идентитет и оти се сметало дека ќе нема успешна реализација на посакуваните цели на шовинистичките пропаганди сè додека тој не се искорени, најдобро говорат синхронизираните напади од Бугарија и од Србија против букварот („Абецедар") што бил наменет за македонските деца во егејскиот дел на Македонија (1925 г.) и потоа против иницијативата на Балканскиот комитет во Лондон пред Лигата на народите (1928 г.). Случајот ќе се повтори во текот на 1937 г. кога „Луч", списание на една група македонски интелектуалци од Скопје, за прв пат се појавил и на македонски јазик.

За српскиот режим издавањето на „Луч" имало за цел „народот на Јужна Србија смислено да се откаже од својата српска матица и име, да се докаже постоењето на некаков посебен јазик, одделна култура во минатото и нејзината посебна индивидуалност". Големосрбизмот појавата на „Луч" ја доживеал како непосредна опасност за српските интереси во Македонија. Во Бугарија, пак, „Луч" бил дочекан како далеко-

сежна опасност за бугарските интереси во Македонија. Во една анализа за тоа што би можело да претставува објавувањето текстови на македонскиот јазик во „Луч“ за иднината на бугарската пропаганда во Македонија, меѓу другото се вели: „Патот на дијалектите, дури и на таков начин третирани, може да стигне до словенска македонска нација, т.е. до нашето национално расточување и раздвојување. Тоа е основната причина зошто Србите денес гледаат со други очи на новата националност што се зародува и трпат списание со македонски дијалект (не е точно дека го трпеле – б.м.), како што е случајот со списанието ’Луч‘ што излегува во Скопје. Еве што не криеме ние: македонските дијалекти се нож со две острици. Дали Србите од тоа ќе спечелат или ние, зависи од многу околности. Македонските дијалекти во таа смисла и на тој начин на разбирање, како што се чини тоа во Југославија, не само што немаат место во Бугарија туку за неа претставуваат реакционерно средство за национално распаѓање насочувано од Белград“.

Сосема е сигурно дека преминот на македонскиот јазик од селото, од улицата, од пазарот, од домашниот живот, од средство за меѓусебна комуникација, разбирање и спогодување во средство за писмено изразување на страниците на книгите како проза, драма, поезија, политика, публицистика, и покрај животот под туѓа власт, било израз на нараснатата национална свест – мислите и чувствата да се изнесуваат на сопствен јазик. Едноставно речено, јазикот е функција на свеста за сопственото постоење.

## 10. Политичките сили на националноослободителното движење по војните

Сосема природно, сето она што се случувало во македонското националноослободително движење во периодот по војните 1912–1919 г., поточно во првите две децении по Мировната конференција во Париз, во својата основа претставува продолжување на она што се случувало во движењето по Илинденското востание. А тоа значи дека без оглед на промените што ги носело времето, и уште повеќе, без оглед на драматичноста на настаните што се одвивале, идејното и програмското структурирање на силите во македонското националноослободително движење, започнато по Илинденското востание, продолжило и по Првата светска војна. А тоа пак, заслужува да се подвлече, било сторено во услови на поделена Македонија и под власт на три држави, т.е. во

радикално променети геополитички услови. Тоа, само по себе, зборува за самостојноста на македонското ослободително движење, како и на неговите програмскополитички цели. Се разбира, оваа констатација не значи дека по Првата светска војна македонското националноослободително движење својата активност ја продолжило без да наидува на проблеми.

Како прво и основно, пред Балканските војни Македонија претставувала единствена етничка и политичка целост. Во неа биле силите и раководниот центар на ослободителното движење. По поделбата и по концентрацијата на голема бегалска маса од Македонија во Бугарија, каде што пристигнал и најголемиот дел од кадровскиот состав на револуционерното движење, тоа повеќе не било случај. Поради тоа, по војните и во еден период од 20 години, базата на македонското ослободително движење ќе се најде во редовите на македонската емиграција во Бугарија. Таа, македонската емиграција во Бугарија, ќе ја преземе врз себе пренесената од Македонија идејнополитичка и програмска поларизација од времето пред Балканските војни. Се разбира, при тоа не станува збор за механички пренос на идеите од едно во друго време. Во прашање се само општите рамки на двете програмски ориентации на ослободителното движење, десница и левица. Во новите услови по војните и двата блока на ослободителното движење ќе бидат изложени на влијанието на новите идеологии што ќе се појават во светот – комунизмот и фашизмот. Поради тоа, положбата на македонската емиграција во Бугарија, формите на нејзиното организационо поврзување и дејствување како база на националнореволуционерното и културно-политичкото дејствување во новите услови по војните предизвикува посебен интерес, имајќи го предвид натамошниот развој на националноослободителното движење. Впрочем, македонската емиграција во Бугарија уште во времето на нејзиното појавување, се стекнала со значајна улога во дефинирањето на програмскополитичките цели на националноослободителното движење во земјата. Со оглед на тоа, интерес предизвикува етаблирањето на македонската емиграција во Бугарија, начинот на нејзиното поврзување со новата средина и нејзиното израснување во значаен политички фактор. Тоа е фактор што се стекнал со значајни позиции во периодот меѓу двете светски војни и што ќе остави длабоки траги во развојот на националноослободителното движење.

Како што е познато, основна форма на меѓусебното поврзување на македонската емиграција во Бугарија била братството. Тоа обично се основало врз роднокраен принцип, т.е. според селото од кое доаѓале

бегалците од Македонија. Најчесто, како израз на традиција и континуитет, на својата нова населба бегалците ѝ го давале името на селото од кое потекнувале.

Бројот на братствата на македонската емиграција во Бугарија зависел од интензитетот на приливот на новите бегалци. Најмногу се зголемил за време на војните (1912–1918 г.). Според некои информации, во ноември 1918 г. бројот на братствата веројатно изнесувал 22, додека десет години подоцна (1930) достигнал до 200. Освен тоа, покрај братствата, еден дел од припадниците на македонската емиграција, главно ветераните на Илинденското востание, биле организирани во друштва на Илинденската организација. Се разбира, бројот на братствата и на друштвата на Илинденската организација, во принцип, не го определувало нивното место во развојот на ослободителното движење на македонскиот народ во редовите на емиграцијата во Бугарија. Впрочем, бројот на членовите на братствата не изнесувал повеќе од 3-4 проценти од вкупниот број на македонската емиграција. Меѓутоа, тоа не го намалувало нивното место во рамките на бугарската држава. Напротив, поради аспирациите на Бугарија кон територијата на Македонија, таа си го присвоила легитимитетот, дома и во светот, да говори во име на македонската емиграцијата во Бугарија, но и за положбата на сонародниците во Македонија. Оттука е и големото значење на братствата, уште повеќе на нивните централни органи – Националниот и Извршниот комитет, за развојот и во диригирањето на националноослободителното движење на македонскиот народ во редовите на емиграцијата, па и пошироко. Впрочем, поголем дел од македонската емиграција во Бугарија, уште со самото појавување, постепено и систематски бил претворен во инструмент на политиката на Бугарија за развојот на македонското националноослободително движење. Пример за тоа претставуваат настаните поврзани со Македонско-кресненското востание (есента 1878 г.). Во тој поглед особено заслужува да се укаже на формирањето на Врховниот комитет (1895 г.) за време на Фердинанд, како и на неговите настојувања ВМОРО и подготвуваното востание да ги стави под своја контрола.

Една внимателна опсервација на политичкото дејствување на Извршниот и Националниот комитет на македонските братства за време на Мировната конференција во Париз (1919 г.) и при состојбите потоа во редовите на емиграцијата сосема аргументирано ќе покаже дека раководството на македонската емиграција фактички претставувало организациона разновидност на Врховниот комитет, прилагодена на но-

вите услови по Првата светска војна. Оттука, иако во редовите на братствата во Бугарија членувале 3-4% од вкупниот број на емиграцијата, битката за влијанието врз нив и пред сè врз нивното централно раководство за сето време на нивното постоење (од 1918 до 1934 г.) била жестока. И двата пола во редовите на емиграцијата, т.е. десницата и левицата, се бореле раководството на братствата, респективно на емиграцијата, да го имаат под своја контрола.

Судирот за остварување доминантно влијание врз органите на братствата особено бил жесток во периодот 1919–1925 г. Суштината на овој судир, како и пред Балканските војни, била од програмскополитички карактер. Како основно се поставило прашањето за ослободувањето, дополнето по војните со прашањето за обединувањето на Македонија. Формално, сите учесници во тој судир се залагале за автономна Македонија. Токму заради нејзините залагања за автономија на Македонија, старо-новата ВМРО, под раководството на Тодор Александров и на Иван Михајлов, го добила епитетот автономистичка. Меѓутоа, проблемот не бил во поимот туку во содржината, во целите, односно што сè влегло во поимот автономија. Впрочем, прашањето за каква автономија на Македонија се залагала одредена политичка струја во националноослободителното движење е тесно поврзано со прашањето што било поставено веднаш по прекинот на воените судири: чие е македонското прашање, кому му припаѓа и како може да се реши.

Во суштина, тоа и не било ново прашање. Тоа постоело пред и особено по Илинденското востание. Меѓутоа, по крајот на Првата светска војна и по поделбата на Македонија, тоа се поставило извонредно остро. Како и пред тоа така и по војните, се појавиле две, едно на друго спротивставени гледишта. Само што сега прашањето не се поставувало пред македонскиот народ внатре во Македонија туку пред македонската емиграција во Бугарија.

Струјата околу Извршниот комитет на братствата застанала на стојалиштето дека македонскиот проблем е проблем на Бугарија и неговото решавање ѝ припаѓа на бугарската држава. Втората струја во редовите на емиграцијата сметала дека македонското прашање е македонски проблем, поврзан со ослободувањето и обединувањето на Македонија, со создавањето автономна македонска држава, втемелена на рамноправноста на сите народи што живеат во неа. Нејзината цел треба да е присутна во „свеста на македонскиот народ, без оглед на етничката припадност да се гради чувство на припадност кон заедничка наци-

ја“, да се „охрабруваат сите оние што наместо името Бугари за себе го употребуваат името Македонци“.

Односот помеѓу двете струи по ова основно прашање во натамошниот развој на ослободителната борба на македонскиот народ ќе прерасне во тежок судир, кој ќе доведе до расцеп во редовите на десницата. Имено, на Вториот конгрес на братствата, 63 делегати го напуштиле Конгресот. Една година потоа, на 4 декември 1921 г., 27 братства организирале свој конгрес, на кој била основана новата „Македонска емигрантска федеративна организација“ (МЕФО), чија цел била: „независна Македонија во нејзините географски и економски граници при еднакви верски, национални, граѓански и политички права на сите народи што ја населуваат, по примерот на демократска Швајцарија“.

Создавањето на МЕФО како нов политички субјект во националноreволуционерното движење е израз на длабоката политичка и идејна криза низ која поминувало движењето по доживеаните порази во претходниот период. Кризата била резултат на внатрешните престројувања околу барањето патишта за продолжување на ослободителното движење во новите услови. Продлабочувањето на кризата било последица и на влијанието на определени националистички кругови во Бугарија. За последниве особено било важно да ја држат македонската емиграција под свое влијание. За таа цел, веднаш по поразот на Бугарија во војната, била преземена иницијатива за обновување на дејноста на ВМОРО. Меѓутоа, повеќе не било актуелно обновувањето на старата „Внатрешна македоно-одринска револуционерна организација“, туку создавањето на една нова македонска „револуционерна“ организација, чиј центар ќе биде во Бугарија, а нејзината дејност ќе се одвива во Македонија, пред сè во нејзиниот вардарски дел. На чело на оваа старо-нова организација, со испуштањето на „Одринско“ од името, со асистенција на Воената лига во Бугарија бил поставен Тодор Александров. Веста за основањето на ВМРО била објавена на 11 јуни 1920 г.

Обновувањето на ВМРО под раководство на Тодор Александров не го запрело процесот на раслојување во редовите на десницата. Напротив, нејзината појава и задачите што ѝ била наметнати, во новите услови да се бори за старите начела на врховизмот ќе доведе до создавањето на МЕФО и до изострување на односите помеѓу двете организации до степен на оружен судир. Последиците од судирот со МЕФО особено жестоко го погодиле вардарскиот дел на Македонија. Меѓу 1919 и 1924 г. од Бугарија во овој дел на Македонија биле извршени 60 навлегувања на чети. Во судирот меѓу МЕФО, ВМРО и органите на српската

власт загинале над 500 луѓе, повеќе стотици биле затворени и малтретирани, повеќе десетици осудени.

Иако во битката со МЕФО ВМРО на Тодор Александров однела победа, сепак таа не успеала да ги наметне своите програмски цели во македонската борба. Прашањето на борбата за самостојна Македонија, ослободена од влијанието на бугарската политика, и натаму било извор на несогласувања и судири. Тодор Александров не успеал да изгради конзистентна програма за целите на борбата на македонскиот народ. На пример, во директивата на ЦК на ВМРО од 11 јуни 1920 г., кога била основана оваа организација, се вели дека нејзина основна цел е „слободата на Македонија, под форма на автономија или независност, во нејзините етнографски и економски граници“. Но во истата таа директива се бара и федерален статус за вардарскиот дел на Македонија во рамките на кралска Југославија, додека за егејскиот дел на Македонија се поставува целта да се „спречи емигрирањето на народот и да се извојуваат извесни права за месна самоуправа, слобода во јазичен, религиозен и друг однос“. За пиринскиот дел на Македонија во декларацијата не се зборува ништо. Веројатно подложен на критика поради очигледната недоследност на поставените цели на борбата за „слободата на Македонија“, 17 дена подоцна, како ништо да не се случило, Александров објавил нова програмска платформа во која декларирал дека: „борбата за ослободување на Македонија ќе продолжи сè додека не се добие автономно уредување за трите дела на Македонија“!

Тодор Александров често ги менувал програмските цели за кои се залагала неговата автономистичка ВМРО. Најголем исчекор и изненадување во тој поглед направил со воспоставувањето контакти со СССР и со Коминтерната. Документите што ги донесол ЦК на ВМРО во април 1924 г. претставуваат речиси неверојатен потег на Александров. Радикално нова во тие акти е констатацијата дека целите на борбата на македонскиот народ во поглед на ослободувањето и обединувањето на Македонија можат да се реализираат во рамките на една балканска федерација и со поткрепа на СССР. Под влијание на СССР, тој го прифатил речиси неприфатливиот предлог – да се прекине жестокиот судир со МЕФО, а двете организации да се обединат во една, што би претставувало обединување на силите на македонското ослободително движење. Овој акт на Тодор Александров, жестокиот противник на левицата во ослободителното движење, имал за цел да му се стави крај на фракционерството.

Како врв на оваа ориентација било потпишувањето на Мајскиот манифест од 6 мај 1924 г. Во Манифестот, меѓу другото, се констатира дека „денес Македонија одново е поробена и разделена помеѓу трите балкански држави: Србија, Грција и Бугарија“ и дека ниту една од нив не размислува за „самоопределување на македонскиот народ во самостојна политичка единица ниту пак на Македонците да им го дадат правото што им го осигуруваат културниот развиток како национално малцинство“.

Иако по објавувањето на Манифестот во весникот „Балканска федерација“, исплашен за својот живот, Тодор Александров го прогласил него за комунистичка измислица, фактот што дал согласност за неговото потпишување е извонредно значаен. Тоа покажува дека на Александров му било јасно дека ВМРО може да опстане на политичката сцена во македонското националноослободително движење само доколку нејзините цели кореспондираат со изворните стремежи на македонскиот народ. Тодор Александров го платил својот потпис на Мајскиот манифест со својот живот. И не само тој. Неговото убиство било прикажано како дело на комунистите, а тоа неговиот наследник на челото на ВМРО, Иван Михајлов, во договор со националистичките кругови во Бугарија, го искористил за масакрирање на идејните членови на левицата во пиринскиот дел на Македонија и пошироко во Бугарија. Со погромот што го извршил врз левицата во македонското националноослободително движење, Иван Михајлов му нанел тежок удар на процесот на обединувањето на силите на ова движење не само во редовите на емиграцијата во Бугарија туку и пошироко во Македонија. Меѓутоа, ниту овој масакр, ниту беспримерниот терор на Иван Михајлов, не го скршиле духот на Македонците во Бугарија. Иван Михајлов, исто како и Тодор Александров, со организирањето на таканаречениот Голем собир во Горна Џумаја (Благоевград) во февруари 1933 г., искрено или не, тоа е друго прашање, од слични причини како и Тодор Александров се обидел да се ослободи од прегратките на бугарската политика во интерес на политичките стремежи на македонската емиграција во Бугарија. Но, и овој пат, како и девет години пред тоа со Тодор Александров, неговиот обид бил грубо оневозможен од органите на бугарската држава. Навистина, тој не го платил тоа како Тодор Александров – со својот живот. Едноставно, бил протеран од Бугарија, а дејноста на ВМРО, на сите нејзини фракции и на други организации под нејзина контрола била забранета (19 мај 1934).

Положбата во која се нашле Македонија и Македонците по завршувањето на Мировната конференција во Париз создала конфузија и престројување во кампот на емиграцијата, но и во деловите на поделената земја. Своја заслуга за оваа состојба во емиграцијата во Бугарија, но и пошироко во Македонија, имале и релевантните бугарски политички сили од двата пола: од десницата и од левицата. Идеалот за голема Бугарија бил длабоко вгнезден во сите политички структури во Бугарија. Тој продолжил да опстојува и по доживеаните порази во војните. За остварувањето на тој идеал и двата социјално-политички блока во бугарското општество, десницата и левицата, обемно ја користеле положбата во која се наоѓало македонското националноослободително движење по војните и особено присуството на големата македонска емиграција во Бугарија. Националистичките сили во бугарското општество ја создале (обновиле) автономистичката ВМРО на Тодор Александров и на Иван Михајлов. Левицата во Бугарија, на чело со Бугарската комунистичка партија, својот политички интерес во македонското националноослободително движење настојувала да го остварува преку создавањето политички структури што ќе ѝ бидат послушни. Пример за тоа се растурањето на поранешната „Обединета внатрешна македонска револуционерна организација“ и создавањето на обезличениот „Емигрантски комунистички сојуз“, вплеткувањето на некои делови од македонската левица во Септемвриското востание од 1923 г. подигнато од БКП итн.

Со еден збор – БКП, како и бугарската десница, систематски се залагала македонското ослободително движење да го претвори во инструмент на својата класна и националнополитичка стратегија. Таа настојувала тоа да го постигне не само во редовите на емиграцијата во Бугарија туку, користејќи го своето влијание во Комунистичката интернационала и во нејзината филијала – Балканската комунистичка федерација, и пошироко, во вардарскиот и во егејскиот дел на Македонија.

Ваквото замешателство на БКП во активноста на левицата на македонското ослободително движење кај серчаните и кај Ѓорче Петров ќе предизвика, како што вели Димитар Влахов, отпор и „недоверба кон Бугарската партија на тесните“, респективно и кон Димо Хаџи Димов. Истото тоа ќе се случи и во вардарскиот дел на Македонија. Овде политиката на БКП ќе се судри со политиката на КПЈ во врска со прашањето за карактерот и целите на македонското националнореволуционерно движење. Прашањето било – дали тоа и натаму треба да се

темели на името и целите на ВМРО или треба да се создаде нова организација во чија основа ќе бидат вградени социјалните интереси на селото.

Во своите настојувања БКП да стане арбитар во дефинирањето на целите на левицата на македонското националноослободително движење, по неуспехот за обединувањето на двете основни фракции во него – ВМРО и МЕФО и по убиството на Тодор Александров, цела таа година ќе се обидува, со помош на Балканската комунистичка федерација, врз основа на Мајскиот манифест, да ги обедини разбиените сили на македонската левица во една организација под името на ВМРО. Така е создадена ВМРО (Обединета) во октомври 1925 г. Во тие напори, секој што имал поинакви размислувања од оние на БКП бил подложен на остра критика. Така, Георги Димитров, во име на Претседателството на БКФ, во писмо до ЦК на КПЈ од 16 ноември 1924 г. остро ги нападнал Панко Брашнаров и Ризо Ризов и ги обвинил дека се „залагаат да создадат нова македонска организација или национално болшевичка партија во Македонија“. „Тие се должни, вели тој, да го популаризираат Манифестот од 6 мај оваа година“. „Никаква нова македонска организација нема да се формира ниту пак некаква национална болшевичка партија“, категоричен е Георги Димитров. Но, идејата за создавање „нова македонска организација“, за која биле обвинети Ризо Ризов и Панко Брашнаров, според сведочењето на Васил Коларов, потекнувала од некои руски кругови во Комунистичката интернационала. Тоа од своја страна говори дека во тој период околу иднината на македонското ослободително движење во Комунистичката интернационала или БКФ се водела дебата која траела сè до 1929 г. Во игра бил предлогот во Македонија на местото на ВМРО да се организира селска (земјоделска) партија. Во таа дебата преовладало мислењето на БКП дека и во иднина борбата на левите сили во македонското ослободително движење треба да се одвива под името на ВМРО со додавката „Обединета“, секако под контрола на БКП. Практично, БКП се залагала да се создаде лева фракција како антипод на автономистичката ВМРО. Со основањето на ВМРО(Об) во октомври 1925 г. во Виена тоа и се случило. Но, со тоа, кризата не била решена. Се поставува прашањето – кои се причините за судирот на македонските комунисти со ЦК на КПЈ и со БКФ, респективно на Георги Димитров со БКП?

Еден непосреден одговор на така поставеното прашање гласи: правото на македонскиот народ на сопствен јазик и култура, на свој национален идентитет.

Имено, во резолуцијата за „работата и за обединувањето на македонското националнореволуционерно движење“, донесена на една Обласна конференција на македонските комунисти, најверојатно одржана есента 1925 г., се критикуваат македонските чорбаџии и лихвари дека „не само што не се борат за независноста на Македонија туку тие не се борат дури ни за најосновните културни и политички права на македонскиот народ, како што се правата на македонски јазик во училиштата, книгите, весниците, за правото на име и за организирање на македонскиот народ во Југославија“. Со други зборови, македонските комунисти, под форма на критика за неспособноста на македонската буржоазија да се избори за наведените права, всушност, се заложиле за афирмацијата на македонскиот национално-културен идентитет, што било спротивно на политиката на БКФ и на КПЈ водена во тоа време. Тоа и некои други несогласувања помеѓу ЦК на КПЈ и ОК на КПЈ за Македонија ќе доведат до суспензија на последниот, со што комунистичкото движење во вардарскиот дел на Македонија ќе се најде во длабока криза, која ќе трае сè до 1940 година. Впрочем, БКП за цело време меѓу двете светски војни на планот на македонското национално-културна самоидентификација ќе настојува, и во Бугарија и во поделените делови на Македонија, да ја контролира активноста на левите сили во македонското националноослободително движење. Пример за тоа е прифатената платформа на основачката конференција на ВМРО(Об) од 1925 г. Програмските цели дефинирани на Основачкото собрание во врска со националниот идентитет на македонскиот народ се чекор назад наспрема нивното третирање во Мајскиот манифест. Ситуацијата во тој поглед, како резултат на сè поголемиот израз на националните чувства, започнала да се менува по 1928 година.

ВМРО (Об) е првата македонска политичка организација што својата организациона структура ја прилагодила на положбата на поделена Македонија. За сите три дела на Македонија биле создадени посебни обласни раководства кои одговарале пред ЦК на ВМРО (Об).

Основањето и дејноста на Обединетата во поделените делови на земјата биле различни, во зависност од конкретната положба на секој дел посебно. На пример, во вардарскиот дел на Македонија Обединетата дејствувала помеѓу 1926 и 1929 г.; во пиринскиот дел и во редовите на емиграцијата помеѓу 1929 и 1936 г., кога започнало распуштањето на

нејзините организации; во егејскиот дел на Македонија речиси и не профункционирала. Причините за нејзината маргинализација во вардарскиот дел на Македонија, меѓу другото, лежат во тоа што таа не успеала да се прилагоди на состојбата во земјата во која сè повеќе јакнело националното чувство, заедно со тоа и барањата за афирмација на македонскиот јазик. Што се однесува до нејзината активност во пиринскиот дел на Македонија и сред емиграцијата во Бугарија, таа била поврзана со јакнењето на процесот на македонската национална самоидентификација. Слабата страна во дејноста на Обединетата во Бугарија била доктринерската фразеологија во која, во врска со македонската нација, јазик и култура, доминирала шаблонизираната реторика. Токму тоа, во својата пропаганда ВМРО (Об) да се ослободи од шаблонизираната фразеологија, да се заложи за нејзиното конкретизирање, во духот на барањата на македонската емиграција, но и на растечкото национално чувство во цела Македонија, ќе биде и една од причините што КИ, во јануари 1934 г., донесе соодветна резолуција. Имено, во неа, инаку објавена во април 1934 г. во весникот „Македонско дело" како резолуција на ЦК на ВМРО (Об), се сугерира Обединетата да се залага за воведување на македонскиот јазик во образованието и издаваштвото и за афирмација на македонската нација.

Но, се чини дека сугестијата Обединетата својата пропаганда да ја конкретизира со актуелни барања не им одговарало на некои кругови на БКП. И затоа, една година по донесувањето на наведената резолуција, таа на Петтиот конгрес на Коминтерната, како што вели Влахов, по наредба на Сталин и на Георги Димитров, била суспендирана, а заедно со нејзината суспензија била распуштена и Обединетата како организациона форма на дејствување на левите сили во македонското националноослободително движење. Сепак, треба да се каже дека без оглед на грубото мешање на БКП во политиката на Обединетата и без оглед на фракционерските борби во неа, ВМРО (Об) со својата активност во пиринскиот дел на Македонија, сред емиграцијата во Бугарија, во Америка и во Канада создаде простор за појавување на интелектуална и организирана публицистика и за културна активност исполнета со македонска културно-национална содржина. Со својата активност таа даде свој прилог во јакнењето на македонската национална свест. Израз на тие потреби меѓу другото е и појавата, есента 1938 г., на Македонскиот литературен кружок, објавувањето проза и поезија, ликовни и музички дела исполнети со македонски мотиви. Значајно е и да се каже дека Македонскиот литературен

кружок бил организиран три години по распуштањето на Обединетата и две години по прекинувањето на секаква организациона активност поврзана со неа. Тоа и публицистичките дела што ќе се појават пред почетокот на Втората светска војна се јасен доказ за нараснатата македонска национална самодејност. Од своја страна, од редовите на македонската емиграција во Бугарија, од пазувите на Обединетата, излегоа бројни македонски интелектуалци и борци-идеалисти како: Симон Кавракиров, Христо Трајков, Христо Хорлев, Божидар Митрев, Антон Југов, Васил Ивановски, Асен Чаракчиев, Христо Калајџиев, Митко Зафировски, Георги Абаџиев, Ангел Динев, Коста Веселинов, Михаил Сматракалев, Кирил Николов, Кираца Висулчева итн.

Поделбата на Македонија, како што е веќе речено, објективно отворила процес за поделба на македонското националноослободително движење во различните делови на поделената земја. Но, и покрај овие услови, иако ослабено, тоа не се откажало од својата цел – ослободување и обединување на Македонија и нејзино организирање во самостојна државна единица на Балканот со сите национално-културни обележја на посебен ентитет, при што во рамките на условите во кои дејствувало започнало да се прилагодува на реалноста. Во периодот помеѓу 1920 и 1930 г. тој процес не е толку забележлив. Тоа е време во кое сè уште дејствуваат ветераните на ослободителното движење, време на тешка и на болна трансформација, честопати со трагични последици. Промените започнале да се забележуваат десет години подоцна, кога на политичката сцена настапила една нова и млада генерација, релативно ослободена од баластот на минатото, која не можела да биде обвинувана за нејзините ставови во минатото, како туѓи агенти и непријатели на државата.

Промените започнати во почетокот на триесеттите години во емиграцијата во Бугарија своето целосно обликување го постигнале кон крајот на деценијата. И што е важно, во фокусот на борбата не била пушката туку пишаниот збор, литературата, поезијата, сликарството, музиката театарската аргументација за природните права и стремежи на еден народ за културно-национално самоопределување.

По триесеттите години на XX век тоа е посебно видливо во вардарскиот дел на Македонија, во рамките на кралска Југославија. Така, во 1932 г. овој процес го обележува оформувањето на една средношколска литературна група, која потоа се трансформира во политичка организација наречена Македонска младинска организација револуционерна (ММОР). Целите на нејзините настојувања биле: признавањето

на македонскиот индивидуалитет, полна слобода, право на свои училишта со настава на македонски јазик, свои чиновници и судови, на Македонците во Југославија да им се признае правото на рамноправна нација, како на Србите, Хрватите и Словенците.

По 1930 г. на политичката сцена во Вардарска Македонија се појавува студентско движење. Од редовите на македонските студенти се раѓа познатата студентска организација Македонски народен покрет (МАНАПО). Тоа било дело на македонските студенти во Загреб, каде што имале поголем простор за дејствување. Во јавноста се афирмирале со своето културно-уметничко друштво наречено „Вардар". Од 2 јули 1936 г. машкиот хор на друштвото организирал турнеја низ градовите во вардарскиот дел на Македонија. Настапиле во неколку града: Куманово, Скопје, Велес, Прилеп и Кочани. Програмата на концертите се состоела исклучиво од македонски народни песни. Секаде каде што настапувале предизвикувале бура од национални емоции. Поради стравот од ширењето на овој бран на македонско национално самоизразување, власта го забранила продолжувањето на турнејата по другите градови во Вардарска Македонија.

Во Загреб друштвото се зафатило да издава свој весник на македонски јазик. Весникот бил наречен „Вардар", а од него излегол само еден број. По излегувањето на првиот број (30 март 1937) власта го забранила.

МАНАПО од Загреб својата организација ја проширил сред македонските студенти во Белград и во Скопје. Политичките цели на МАНАПО биле дефинирани на собирот во Охрид одржан на 28 август 1936 г. Во нив меѓу другото се вели:

„Ние Македонците, како посебен народ во борбата влегуваме здружени во независно народно движење со следниве начела:

1. МАНАПО е независен и единствен политички, економски, национален и културен покрет во кој може да влезе секој без оглед на националноста, верата и полот, што се согласува со следниве начела:

2. Признавање на Македонија за историска единица и Македонците за посебен народ;

3. Во федеративно уредена Југославија да биде посебна единица;

4. МАНАПО се темели на легални народнодемократски принципи во борбата за слобода и мир."

Целта на МАНАПО била преку политичката активност да ја афирмира својата дејност пошироко сред народот. Со таа цел во Прилеп и Преспа во текот на 1936 г., под формата на независна листа, бил

направен обид за учество во локалните избори. Во 1938 г., во коалиција со Здружената опозиција, пред сè со Народната земјоделска партија на д-р Драгољуб Јовановиќ, МАНАПО учествувал во парламентарните избори. Немајќи политичка можност самостојно да настапи на изборите, МАНАПО ги поддржал кандидатурите на Здружената опозиција. Изборните резултати што ги постигнала Здружената опозиција во Македонија ја покажале популарноста на МАНАПО и укажале на тоа дека без негова поддршка никој не можел да смета на позначаен успех во Вардарска Македонија. Во тој момент интересите на МАНАПО се поклопувале со интересите на опозиционата Земјоделска партија на Јован Јовановиќ-Пижон во Србија.

За време на изборната кампања водена во 1939 г. на предизборните собири во Велес, Прилеп, Битола и во Охрид, покрај говорниците на Земјоделската партија на Пижон, говореле и претставниците на МАНАПО. Тие говореле на македонски јазик и се залагале за признавањето на македонскиот национален идентитет, за правото на самоопределување, Македонците да можат слободно да го употребуваат своето име Македонец, за федеративно уредување на Југославија итн. Ваквите настапи на претставниците на МАНАПО наидувале на широк одек сред народот во Македонија. „Тие го охрабрувале него и го подигале неговото национално дејствување“.

Македонската национална активност на МАНАПО и на други интелектуални кругови во тој период се одразила во повеќе сегменти на македонскиот општествен живот. Значајна дата во тој поглед претставува излегувањето на веќе споменатото месечно списание „Луч“ во јуни 1937 г. Тоа излегувало до 20 мај 1938 г., кога властите го забраниле. Излегле вкупно 7 броја. Во него се објавувале статии на српски и на македонски јазик.

Накусо речено, целта на Редакцијата била на психолошки план да ја разбуди енергијата на македонскиот народ, таа да се ослободи за акција за совладување на сите „тешкотии пред кои се наоѓале во ова време“.

Особено значајна дата во афирмацијата на македонскиот национално-културен идентитет претставува објавувањето на првенецот на македонската современа поезија, стихозбирката „Бели мугри“ на Коста Рацин (1939 г.) во Самобор, Хрватска. Тоа е мала епистоларна збирка на поезија, која изврши огромно влијание во подигнувањето на националната свест на македонскиот народ.

Нараснатото и јавно манифестирано македонско национално сознание на широките маси во вардарскиот дел на Македонија под српска власт во Србија предизвикувало голема вознемиреност и страв. Рефлексија на оваа појава во Србија претставува статијата на познатиот српски археолог Никола Вулиќ, објавена во весникот „Време“ во Белград под карактеристичен наслов: „Јужна Србија или Македонија“. Во неа се негираат името Македонија за вардарскиот дел на Македонија, како и правото на нејзиниот народ да се нарекува Македонци. Оваа статија на Вулиќ во вардарскиот дел на Македонија предизвикала жестоки реакции. Слични реакции имало и во редовите на македонската емиграција во Бугарија. Особено остро реагирале македонските студенти во Загреб. Тие со помош на своите хрватски колеги успеале да спречат Вулиќ да одржи предавање на 2 декември и.г. пред студентите во Загреб. Во директен контакт со него го принудиле да прифати дебата за одржливоста на ставовите изнесени во весникот „Време“.

Дебатата се одржала во Загреб на 3 декември 1939 г. Од македонска страна учествувале пет лица предводени од Коста Рацин, а од српска проф. Никола Вулиќ и Јован Радоњиќ. Дебатата била долга и остра. Македонските претставници ја искористиле шансата на јавна сцена да ги отфрлат тезите на Вулиќ и да го одбранат правото на македонскиот народ на постоење, еднакво на правото на другите соседни народи.

Судирот со тезите на Вулиќ, т.е. со големосрпската идеологија при крајот на 1939 г., претставува врв на еден извонредно успешен марш на македонскиот народ за културна, национална и политичка афирмација како национален субјект во рамките на Кралството Југославија. Тоа пред почетокот на антифашистичката и народноослободителната борба во Втората светска војна претставувало голем исчекор. Заслужува да се подвлече дека тоа што го правеле македонските интелектуалци од вардарскиот дел на Македонија се совпаѓало со активноста на македонските интелектуалци околу Македонскиот литературен кружок во Бугарија. Тоа е доказ дека борбата на македонскиот народ во поделена Македонија, во која меѓу поделените делови биле забранети секакви контакти, била напојувана со идеите на Илинденското востание, па тие објективно ги носеле истите стремежи.

Својот историски исчекор во развојот на македонската културно-политичка мисла МАНАПО го направил како народно студентско движење. Меѓутоа, приближувањето на Втората светска војна на Балка-

нот и нужноста да се учествува во неа на страната на антифашистичките сили на дневен ред го поставиле прашањето за создавање политичка партија со своја идеолошка и организациона програма. МАНАПО како општонародно движење ги исцрпело своите можности. Како нов современ политички субјект се појавила Комунистичката партија во Македонија, како дел на Комунистичката партија на Југославија.

Платформата на КПЈ во Македонија била дефинирана врз историските стремежи на македонскиот народ за слобода и независност. Тие се вградени во декларацијата на КПЈ (пролетта 1939 г.) под наслов: „КПЈ и македонското национално прашање". Основната поента на оваа декларација е: „Македонците се посебна нација на Балканот, не се ниту Грци, ниту Срби, ниту Бугари" и без полна слобода на македонскиот народ „не може да се говори за консолидација на Југославија".

Од есента 1939 г. и особено во првата половина на 1940 г. доаѓа до брзо политичко и организационо ширење на Комунистичката партија во Македонија. Во повеќе места биле создадени месни партиски организации. На 2 септември 1940 г. на Водно покрај Скопје била одржана Покраинската конференција на КПЈ во Македонија. Во Резолуцијата донесена на Конференцијата биле определени непосредните задачи на партиската организација во Македонија. Во нив на прво место е нагласена потребата за „создавање општ македонски националреволуционерен фронт" како дел од „општата борба на пролетеријатот во Југославија". Основната поента на Резолуцијата е дека „само сојузот меѓу работниците во Југославија со македонското националноослободително движење може да стави крај на српскиот империјализам и да им донесе слобода на сите народи".

Годината 1940 во вардарскиот дел на Македонија била забележана по масовните демонстрации во Прилеп и во Охрид по повод прославата на годишнината од Илинденското востание. Илинденските демонстрации биле израз на нараснатото силно македонско национално движење.

Анализите на настаните во политичкиот живот во вардарскиот дел на Македонија во текот на 1940 г., особено во втората половина од годината, говорат дека македонската партиска организација станала доминантен фактор во развојот на македонското националноослободително движење. Но, во исто време, во нејзиното однесување е забележана и монополизација на општествениот живот, изразена низ настојувањата за дисциплинирање на културните творци. Карактеристичен

пример во тој случај бил бојкотот на Коста Рацин, авторот на „Бели мугри“, еден од жестоките опоненти на тезите на големосрпскиот национализам во дебатата со Никола Вулиќ. Таа одлука предизвикала сериозна конфузија во интелектуалните кругови блиски до националното движење во Македонија. Тие што „Бели мугри“ ја прегрнале како еманација на македонскиот дух, сега се нашле пред дилемата како да се постават спрема авторот и неговото дело. Дали да се оддели делото од авторот, односно авторот од делото и можно ли е тоа? Тоа била сериозна дамка во политичкиот капитал на Партијата.

Македонското националноослободително движење во трите дела на поделената Македонија кон крајот на четвртата деценија од дваесеттиот век, непосредно пред пренесувањето на Втората светска војна на Балканот, навлегло во нова и повисока фаза на развој. Тоа е време во кое, во сите три дела на Македонија: вардарскиот, егејскиот и пиринскиот, без оглед на поделеноста и непостоењето на политичка и организациона поврзаност меѓу револуционерните сили на македонскиот народ, благодарение на претходните борби, на традицијата и изградената колективна историска и национална свест, процесот на афирмација на македонскиот национален и политички индивидуалитет, изразен низ формата на одбрана на правото за самостојност на македонскиот народ, ги зафатил скоро сите слоеви. Во сите три дела на Македонија на дневен ред се нашла борбата за признавање на националната самобитност на Македонците, борбата за афирмација на македонскиот јазик и за откривање на сопственото историско битие. Тоа е период во кој се акцентирала потребата од организиран и осмислен напор за афирмација на националното културно наследство на македонскиот народ и за развивање на современата македонска култура.

# МАКЕДОНИЈА ВО ВТОРАТА СВЕТСКА ВОЈНА (1941–1945)

## 1. Втората светска војна на Балканскиот Полуостров

Втората светска војна настанала како последица на многубројните противречности и противставености меѓу победничките и поразените сили во текот на Првата светска војна. Италијанскиот фашизам и германскиот националсоцијализам создале плодна идеолошка подлога заснована на ревизионизмот и реваншизмот за да ги приближи земјите поразени во Првата светска војна. Врз тие основи Германија, Италија и Јапонија создале сојуз наречен Троен пакт и преку политиката од позиција на сила ја истакнале својата желба за нова распределба на сферите на влијанија.

Втората светска војна започнала со нападот на Германија врз Полска на 1 септември 1939 година.

Бугарија пристапила кон Тројниот пакт на 1 март 1940 година и веднаш на 2 март започнало навлегувањето на 12-тата германска армија од Романија, преку Дунав, во Бугарија. За седум дена 680.000 германски војници биле распоредени по јужните граници на Бугарија кон Грција, Југославија и Турција.

Југословенската влада, на 25 март во Виена, потпишала протокол за пристапување на Југославија кон Тројниот пакт. По организираните демонстрации на 27 март 1941 година во Белград, во Скопје и во други градови на Југославија од страна на прозападните српски политички партии и по извршениот државен удар, пактот со Германија бил отфрлен и била формирана нова, проанглиска влада, на чело со генералот Душан Симовиќ. Новата влада на 5 април 1941 година потпишала спогодба со Советскиот Сојуз за ненапаѓање.

## 2. Априлската војна од 1941 година и поделбата на Македонија

Непосредно по настаните од 27 март, Хитлер решил војнички да ја уништи Југославија и да ја разбие како држава, бидејќи таа станала несигурен фактор за претстојните акции „Марита“ (нападот врз Грција) и „Барбароса“ (нападот врз Советскиот Сојуз). Планот предвидувал едновремен напад врз Југославија и врз Грција во содејство со италијански и со унгарски сили како непосредни учесници.

Кралството Југославија било нападнато на 6 април 1941 година. Истиот ден германските сили навлегле и во Македонија. Во реоните на Страцин и на Струмица се воделе жестоки борби во кои југословенската војска се обидувала да го спречи брзиот пробив на германските сили. Југословенските воздухопловни сили, стационирани во Скопје и во Куманово, се обидувале да ѝ се противстават на германската авијација, но биле разбиени. На 10 април 1941 година германските сили ја окупирале Македонија.

На 17 април 1941 година во Белград била потпишана безусловна капитулација на југословенската војска. По капитулацијата, во согласност со одлуката за разбивање на Кралството Југославија како држава, нејзината територија била поделена меѓу Германија, Италија, Унгарија и Бугарија. По воспоставувањето на границите, но и поради потребите германските сили да се подготвуваат за напад врз Советскиот Сојуз, Хитлер побарал Бугарија да ја окупира Македонија до одредената воена граница, која се протегала по линијата Пирот – Врање – Скопје, понатаму по долината на Вардар до грчката граница.

Навлегувањето на италијанската војска во Македонија, нејзиното приближување до Охрид и неговата околина, како и повикот на Хитлер, претставувале силен мотив Бугарската влада да ги прекине дипломатските односи со Југославија на 15 април, а веќе на 18 април 1941 година бугарската војска навлегла во Македонија. Таа во вардарскиот дел на Македонија навлегувала од три правци: Кривопаланечкиот, Беровскиот и Струмичкиот. На 19 април 1941 година бугарската војска навлегла во Тракија и во егејскиот дел на Македонија, на просторот од десниот брег на реката Марица до реката Струма. Меѓутоа, во согласност со воено-политичката состојба во глобална смисла, како и со настаните на Балканот, со цел да се задоволат интересите на Германија, Хитлер во директивата бр. 29, која се однесувала на окупацијата на Грција, меѓу другото, извршил поделба на егејскиот дел на Македонија.

Според таа директива, северна Грција, односно територијата на егејскиот дел од Македонија била поделена на три окупациони зони: Италијанска, Германска и Бугарска. Италија навлегувала до линијата Лерин – Катерина. Германската окупациона зона била најголема, го зафаќала најбогатиот дел, на запад од линијата Катерина – Лерин, а на исток до реката Струма. Бугарија од егејскиот дел на Македонија го окупирала просторот од реката Струма до реката Места. Секој од окупаторите ја организирал одбраната на „својата“ зона, а контролата и командата над сите зони, која била сместена во Атинаја, ја имала Командата на 12-тата германска армија, на чело со фелдмаршалот Лист.

Границата до каде што можела да навлезе бугарската војска во Југославија, односно во Македонија, била одредена во планот на Врховната команда на Вермахтот, донесен на 27 април 1941 година.

### 3. Воспоставувањето на окупационата власт во Македонија

На 18 април 1941 година во Македонија навлегла бугарската армија и веднаш започнала со воспоставување на окупационата власт на подрачјето во границите одредени од страна на Германците. Воспоставувањето на окупациониот систем се вршело во три фази. Првата фаза започнала со навлегувањето на воените сили и со воспоставувањето на воената власт. Таа се воспоставувала напоредно со напредувањето на воените сили, прво во големите градови и во помалите населени места, а потоа и по главните комуникациски јазли. Во втората фаза се воспоставувала полициската власт со спроведување разни мерки: воведување полициски час, ограничување и строга контрола на движењето, издавање нови лични исправи, раселување, апсење, строга цензура, а во случај на непослушност се применувале терор и злосторства. Напоредно со тие активности, бугарските сили вршеле силен психолошко-пропаганден притисок. Во третата фаза, која може да се нарече и воспоставување на цивилната, односно државноадминистративната власт, се организирале и се оживувале стопанската дејност, администрацијата, образованието, црквата, културата, здравството, информативната, финансиската и другите дејности од областа на цивилниот општествен живот.

Организирањето и функционирањето на бугарскиот окупационен систем во Македонија истовремено претставувало преземање на природните, историските, културните и сите други богатства на македон-

ската територија, а се започнало и со асимилирање и денационализирање на македонскиот народ. За таков вид „ослободување“ Бугарската влада веќе имала подготвени сили кои, за кратко време и без поголеми проблеми, воспоставиле воена, судска и законодавна, а потоа и административна и политичка власт, како и црковна јурисдикција. Животот и функционирањето на бугарската власт во Македонија требало да бидат исти како и во Бугарија.

На италијанското окупационо подрачје воено-полициската окупациона власт траела до јули 1941 година. Периодот од април до јули 1941 година, всушност, претставува интерегнум. Поранешната кралска југословенска власт ја напуштила територијата, а нова не била воспоставена. Поради тоа, италијанските воени органи ги повикале поранешните југословенски општински судски и административни чиновници и понатаму да ја вршат власта, но да ѝ бидат лојални на италијанската воена власт и да соработуваат со италијанските командни места. Со декретот на Мусолини од 17 мај 1941 год. воените власти, односно командните места, организирале и воспоставиле цивилна и судска власт во општините. Со овој декрет било наредено, на територијата што ја окупирале италијански вооружени сили, цивилната власт, во согласност со Воениот закон, да ја вршат цивилни комесари, кои ќе бидат именувани од Врховната команда, одредувајќи им истовремено територија на која ќе ја вршат власта. Цивилните комесари поставувале или отпуштале службени лица во зависност од потребите или по наредба на Врховната команда. Всушност, тие се грижеле за функционирањето на јавниот ред и за безбедноста, како и за одвивање на активностите на окупациските сили, односно за одржување на окупациониот систем. Во јули 1941 година, со Декрет на кралскиот претставник на Италија во Албанија Франческо Јакомини, окупираниот дел на Македонија од италијанските сили бил анектиран кон Албанија, со што била создадена „Голема Албанија“ според програмата на Призренската лига.

## 4. Бугарскиот акционен комитет

По Капитулацијата на Кралството Југославија и навлегувањето на германските сили се распаднал владеачкиот систем на Кралството и настанал период на безвластие, односно политички интерегнум. Со навлегувањето на германските сили во Македонија, од Бугарија пристигнале македонски емигранти, пробугарски ориентирани. Тие, во

средината на април 1941 година во Скопје го формирале Бугарскиот централен акционен комитет а потоа, во поголемите градови низ цела Македонија, формирале уште 25 месни бугарски акциони комитети. Приврзаниците на идејата за создавање бугарски акциони комитети во Македонија, чии реализатори биле Стефан Стефанов и Васил Хаџи Кимов, сметале дека во создадените услови со окупацијата на Кралството Југославија Бугарија може да не учествува во војната. Во таквата ситуација нивната задача била да поведат борба за постигнување автономија на Македонија и нејзино присоединување кон Бугарија. Меѓутоа, откако ја воспоставила својата окупациона власт, на 7 јули 1941 година Бугарската влада донела одлука да ги распушти бугарските акциони комитети и да ја забрани нивната активност.

Покрај бугарските акциони комитети, по навлегувањето на бугарската окупаторска војска во Македонија, приврзаниците на Иван Михајлов ја продолжиле соработката со Бугарската влада, а некои од нив соработувале и со германските окупаторски команди, но и со Иван Михајлов, кој во тоа време порестојувал во Загреб. На тој начин кај соработниците на окупаторските сили дошло до раслојување во две групи. Во првата, меѓу поистакнатите личности биле: Димитар Чкатров, Спиро Китанчев, Димитар Ѓузелов и други. Втората група ја сочинувале приврзаниците на Иван Михајлов, меѓу кои особено се истакнувале: Васил Хаџикимов, Стефан Стефанов, Кирил Дрангов, Борис Огненов и други. И двете групи имале бугарска национална определба и врз таа основа ја остварувале соработката со Бугарската влада. И едните и другите го прифаќале бугарскиот карактер на македонскиот народ, но се разликувале во однос на припадноста на идната држава. Првите иднината на Македонија ја гледале во прогласувањето на автономна или независна македонска држава под протекторат на Третиот Рајх; таа требало да има бугарски карактер, а нејзиниот официјален јазик да биде бугарскиот литературен јазик. Вторите се залагале за обединувањето на Македонија во рамките на бугарската држава. Иако и двете групи настојувале да се наметнат со своите ставови кај бугарските окупаторски власти и да ги реализираат своите идеи, тие останале разочарани од односот на бугарскиот држава, која единствено гледала да ги искористи нив за своите окупаторски цели, воопшто не обрнувајќи внимание на нивните ставови кои биле во спротивност со политиката на Бугарската влада. Исто така, нивните идеи, освен кај мал дел од македонскиот народ, воопшто не биле прифатливи за народот, кој

многу бргу ја сфатил окупаторската улога на Бугарите во Македонија и нивната намера за неговата денационализација.

Групата околу Димитар Чкатров и Димитар Ѓузелов била составена главно од месната интелигенција. По навлегувањето на германската окупаторска војска, во оваа група дошло до раслојување во две помали групи. Првата се залагала Македонија да се присоедини кон Бугарија, а втората група, во која биле Д. Чкатров, Д. Ѓузелов, С. Китинчев и други, барала да се прогласи автономна или независна македонска држава под протекторат на Третиот Рајх.

## 5. Оружената борба во Македонија (1941–1945)

### *5.1. Политичките и воените подготовки на НОД за борба против окупаторите*

Во февруари 1940 година во Скопје се одржало советување на ПК на КПЈ за Македонија на кое се распуштил постојниот и недоволно активен Покраински комитет и се избрало ново, привремено, покраинско раководство, во чиј состав влегле: Методија Шаторов Шарло (секретар), Перо Ивановски-Тиквар, Орце Николов, Коце Стојановски-Металец и Добривое Видиќ – членови. Новиот Покраински комитет ги поврзал сите партиски организации и го обезбедил потребното единство во раководењето. По извршената анализа на состојбата, ПК презел мерки за засилување на својата дејност. Раководството ја афирмирало борбата за национална и социјална слобода и започнало да издава прогласи, летоци и весници, кои се растурале главно меѓу македонската интелигенција и работниците.

Во јуни 1940 година, КП во Македонија ги формулирала основните елементи на својата национална програма. Покраинската конференција на КП во Македонија, одржана на 8 септември 1940 година на Водно кај Скопје, особено внимание му посветила на македонското национално прашање. На Конференцијата била донесена Резолуција на ПК на КП во Македонија во врска со целите на НОД на македонскиот народ, биле избрани нов Покраински комитет, составен од девет члена, и шест делегати за Петтата земска конференција на КПЈ.

На Петтата земска конференција на КПЈ, одржана од 19 до 23 октомври 1940 год. во Дубрава кај Загреб, Шаторов ги застапувал ставовите за национално ослободување и обединување на македонскиот

народ и за иселување на Србите, кои биле доселени во Македонија по Првата светска војна и биле носители на големосрпската политика. Поради таквите негови ставови Шаторов бил критикуван за „застранување во однос на националното прашање и прашањето за колонистите“.

Во јануари 1941 година, проширениот Пленум на Покраинскиот комитет на КПЈ во Македонија заклучил дека крајните цели на борбата на македонскиот народ се „потполното ослободување и рамноправност“. Без оглед што тоа не било децидирано забележано, на тој состанок бил определен фундаментот на националната обединителна државотворна програма на македонското националноослободително движење и биле дефинирани целите на националноослободителната и антифашистичката војна на македонскиот народ.

Имајќи ја предвид општата состојба и особено ситуацијата во цела Македонија, Методи Шаторов, како секректар на ПК, се обидел вардарскиот дел на Македонија да го претвори во пиемонт за обединување и за создавање самостојна македонска држава. Со оглед на тоа дека речиси сите балкански комунистички партии во поглед на македонското национално прашање изразувале големодржавни интереси, тој најголема доверба имал во Коминтерната и во нејзиниот генерален секретар Георги Димитров. Поради тоа, следејќи ги директивите на Коминтерната и од телеграмата на Г. Димитров до Тито, во почетокот на мај 1941 година Методи Шаторов отпатувал во Софија и воспоставил контакти со Бугарската работничка партија (БРП) која, исто така, строго ги почитувала одлуките на Коминтерната. Притоа, името на ПК на КПЈ во Македонија било променето во „Покраински комитет на Работничката партија на Македонија“.

Во текот на мај 1941 година, под раководство на Методија Шеторов-Шарло, повеќе партиски организации на теренот организирале воена обука, во прв ред за ракување со оружје. На 2 јуни 1941 година група младинци извршила диверзантска акција во која бил запален и уништен еден германски транспортен авион од типот „ЈУ-52“, кој поради дефект на моторот се спуштил присилно на една ливада во близина на аеродромот. Потоа, во градот, бил запален и еден германски камион. На 12 јуни 1941 година во селото Горни Дисан – Кавадаречко, по една агитаторска акција, бугарските војници го убиле Диме Поп Атанасов. Тој е првата жртва на македонското националноослободително движење во борбата против бугарскиот окупатор.

По нападот врз Советскиот Сојуз, Покраинскиот комитет на КПЈ за Македонија, при крајот на јуни 1941 година, формирал Воена коми-

сија за работа по воените прашање. Воената комисија на ПК истовремено ги вршела и работите по военото прашање при Месниот комитет на Скопје. Конкретно, таа работела на следните задачи: собирање на оружје, муниција, експлозив и на друга воена опрема; собирање на информации за движењето на окупаторските сили и за возниот ред на железницата; организирање на диверзантски групи; обука за ракување со оружје и со диверзантски средства и друго.

По засилувањето на диверзантските акции и извршените целосни подготовки, Воената комисија на ПК и МК на Скопје донела одлука диверзантските групи да се повлечат од базата крај Вардар на планината Водно. Со обединувањето на диверзантските групи, на 22 август 1941 година бил формиран Скопскиот партизански одред. При крајот на август, по наредба на Воената комисија, Скопскиот партизански одред ја извршил првата борбена акција со нападот врз Пиротехничкиот завод во Ханриево (Ѓорче Петров) каде што Германците го складирале заробеното оружје од југословенската војска во вардарскиот дел на Македонија.

Со формирањето на месните воени комисии и на Покраинскиот воен штаб и со создавањето воени бази, особено по првите диверзантски акции и по формирањето на партизанските одреди се создале услови за формирање поширока воена организација. Се воспоставувала соработка и со месните штабови од егејскиот и пиринскиот дел на Македонија, при што Битолскиот соработувал со Леринскиот, а Струмичкиот со Горноџумајскиот воен штаб. Всушност, подготовките за оружената борба и продолжувањето на активностите поврзани со програмата за обединување, на теренот практично ги спроведувале месните организации на македонското националноослободително движење.

На 24 јули 1941 година ЦК на КПЈ одржал специјална седница за состојбата во ПК на КПЈ за Македонија. На таа седница Методи Шаторов бил обвинет за „антипартиско и контрареволуционерно дејствување“, по што била донесена одлука за негово разрешување од должноста секретар на Покраинскиот комитет и за негово исклучување од Партијата. ЦК на КПЈ го одредил Драган Павловиќ за свој повереник при ПК на КПЈ за Македонија. Во почетокот на август 1941 година Драган Павловиќ и Лазар Колишевски пристигнале во Македонија, каде што првиот имал задача да го распушти постојниот и да формира нов ПК што ќе го раководи Колишевски.

Со оглед на тоа дека КПЈ веќе ја започнала оружената борба против германските и другите окупаторски сили, што имало практично значење за борбата на Советскиот Сојуз, Коминтерната решила пар-

тиската организација во вардарскиот дел на Македонија да се стави под раководство на КПЈ од „практични причини“. Тоа значи дека по нападот на Германија врз СССР Сталин повторно го признал територијалниот интегритет на Кралството Југославија, а тоа му овозможувало на Тито да ги обедини револуционерните сили во еден фронт. На 4 септември 1941 година Тито ја известил Коминтерната за преземените мерки во Македонија. Во почетокот на септември 1941 година бил формиран нов Покраински комитет на КПЈ за Македонија во состав: Бане Андреев, Лазар Колишевски, Борка Талески, Мара Нацева и Благој Јанков-Мучето, а нешто подоцна член на ПК станала и Вера Ацева. На 24 септември 1941 година новиот ПК донел одлука за оперативно дејствување. На 26 септември 1941 година бил формиран Покраински воен штаб за Македонија, чии членови биле: Лазар Колишевски, Цветко Узуновски, Мирче Ацев, Страшо Пинџур и Михаило Апостолски. Македонскиот Воен штаб ги продолжил подготовките за оружената борба и за формирање партизански одреди. Воената организација била соодветна на партиската. На 24 септември 1941 година ПК одржал состанок на кој биле донесени одлуки за оперативно дејствување. На првиот состанок Покраинскиот воен штаб донел одлука да се забрзаат подготовките за исфрлање партизански одреди. Како најповолни реони биле определени: Козјак, Скопска Црна Гора, Караџица, Бабуна, Пелистер, односно околу Скопје, Куманово, Прилеп, Велес, Битола, а во западна Македонија во реоните на Дебарца и на Маврово. Потоа, покрај Скопскиот, во почетокот на октомври 1941 година биле формирани уште и Прилепскиот и Кумановскиот партизански одред, како и повеќе диверзантски групи. Во согласност со септемвриските одлуки на ПК и на Покраинскиот воен штаб, на 11 октомври 1941 година Прилепскиот партизански одред извршил напад врз Полициската станица и врз затворот во Прилеп. Истовремено, борбени акции извршил и Кумановскиот партизански одред.

Во почетокот на октомври 1941 година ЦК на БРП го испратил Бојан Б’лгаранов како свој претставник во вардарскиот дел на Македонија, со задача да го контролира раководството на македонското националноослободително движење и да ја наметне пробугарската линија. Во текот на 1941 година, во услови на формирање на македонското воено и политичко раководство и со засилувањето на македонското националноослободително движење, КПЈ и БРП, преку своите претставници Павловиќ и Б’лгаранов, влијаеле за остварување на југословенската, односно бугарската линија, што се одразило како голема пречка

при организирањето и консолидирањето на македонското антифашистичко и националноослободително движење.

Почетниот подем во организирањето на оружената борба во Македонија, изразен низ остварувањето на диверзантските акции и појавата на партизанските одреди, бил подзабавен есента 1941 година. При крајот на 1941 година, по директива на ПК на КПЈ за Македонија, партизанските одреди биле распуштени.

### *5.2. Засилувањето на оружената борба*

При крајот на декември 1941 година раководството на НОД во вардарскиот дел на Македонија се нашло во тешка состојба. ПВШ и партизанските одреди биле распуштени, во ПК настанала поларизација на две групи, одредено влијание имал и Бојан Б'лгаранов, претставник на БРП, врските со ЦК на КПЈ не функционирале, а бугарскиот окупатор ги засилил мерките и ја започнал насилната мобилизација на македонското население во бугарската окупаторска војска. На 26 и 27 декември бил одржан состанок на ПК на кој било критикувано распуштањето на ПВШ и на партизанските одреди, потоа биле извршени промени во ПВШ, а во новиот состав влегле: Михаило Апостолски (командант), Трајко Бошковски (политички комесар), Страшо Пинџур (помошник-командант), Борко Талески и Цветко Узуновски (членови). На истиот состанок ПК донел одлука во најскоро време да се одржи покраинско партиско советување.

Партиското советување било одржано на 7 јануари 1942 година во Скопје. На ова советување, познато како Јануарско, не биле повикани сите членови на Пленумот на ПК, а повикот не содржел дневен ред. Поканетите биле известени дека ќе се „заземе став по прашањето за мобилизацијата и војниците кои дошле на отсуство“. Со советувањето раководел Бане Андреев, а на дневниот ред биле поставени низа прашања од воена и од политичка природа.

Во почетокот на 1942 година ПВШ донел повеќе заклучоци што имале стратегиско значење за натамошниот развој на оружената борба. За да се спроведат на теренот, ПВШ формирал свој Оперативен воен штаб во кој влегле Перо Ивановски како командант, Трајко Бошковски и Киро Крстевски како членови. Кон средината на април 1942 година, Оперативниот воен штаб од Скопје заминал на терен. Но, поради паѓањето на командантот во рацете на бугарската полиција, Оперативниот воен штаб не успеал да се состане со одредите. Пролет-

та 1942 година била испратена директива за исфрлање партизански групи, кои би претставувале јадра за формирање нови партизански одреди. Напоредно со новите партизански одреди било формирано и ново воено и политичко раководство на НОД.

Покраинскиот воен штаб (ПВШ), на состанокот во Скопје одржан во средината на март 1942 година, извршил анализа на дејствувањето на првите партизански одреди и заклучил дека е потребно да се направат измени и во организацијата и во тактиката на оружената борба. Покрај тоа, на истиот состанок биле донесени и следните заклучоци:

– партизанските одреди се ставаат под непосредна команда на Покраинскиот воен штаб;

– новоформираните одреди во својот состав да имаат од две до три чети;

– снабдувањето на одредите со храна, облека, оружје и опрема да се врши преку акции против непријателот и непосредно од селата;

– одредите да не се врзуваат за своите роднокрајни места, туку широко да маневрираат. На оние одреди што дејствувале на територијата под бугарска окупација им се препорачувало, во случај на тешка состојба, да се префрлат на територијата под италијанска окупација.

При крајот на мај 1942 година, пред сè на барање од окружните комитети и месните организации, дошло до промена на постојниот ПК и до формирање Привремен покраински комитет на КПЈ за Македонија. Во составот на Привремениот ПК на КПЈ за Македонија влегле: Цветко Узуновски, Мара Нацева, Мирче Ацев, Цветан Димов и Љупчо Арсов. Со формирањето на новото раководство на НОД се надминала создадената состојба, се започнало со формирањето на новите партизански одреди, се засилила оружената борба и се вршеле подготовки за формирање Главен штаб на македонската војска.

Кон средината на јуни 1942 година Привремениот ПК на КПЈ за Македонија извршил реорганизација и преименување на Покраинскиот воен штаб во Главен штаб на Народноослободителните партизански одреди на Македонија (ГШ на НОПОМ). Во составот на ГШ влегле: Михаило Апостолски – командант; Цветко Узуновски, Мирче Ацев, Страшо Пинџур и Љупчо Арсов – членови. ГШ на НОПОМ решил да го обнови Оперативниот воен штаб како посебен орган на ГШ. Во составот на Оперативниот штаб влегле: Трајко Бошковски – командант, Стив Наумов – политички комесар и Киро Крстевски – одговорен за

снабдување. Во текот на 1942 година во Македонија биле формирани девет партизански одреди со различна бројна состојба.

По формирањето на Привремениот ПК и преименувањето на ПВШ во ГШ на НОПОМ биле преземени мерки со кои се создале поповолни услови за разгорувањето на оружената борба. Привремениот ПК на КПЈ за Македонија и ГШ на НОПОМ направиле квалитетен чекор во тој поглед кога во фокусот ги поставиле прашањата за поврзувањето на партизанските одреди и за обединувањето на борбата на македонскиот народ од сите делови на Македонија како услови за сплотување на македонските сили и за создавање единствен македонски националноослободителен фронт, што било мошне значајно за натамошното организирање на оружената борба. По тој повод Привремениот ПК и ГШ на НОПОМ им издале директиви на Окружните комитети во Битола и во Струмица да воспостават врска и соработка со Леринската организација на КПГ и Петричката организација на БРП, а преку нив и со националноослободителните движења во егејскиот и во пиринскиот дел на Македонија.

Во текот на 1942 година народноослободителното движење на Македонија се развивало во неколку фази:

*Првата фаза* започнала со излегувањето на новите одреди во април и траела до јули 1942 година. Во тој период се развивала политичката атигација и се одвивало военото организирање, а во Скопско, Велешко, Прилепско, Битолско, Крушевско и во Ресенско излегле одреди и се вршеле оружени акции.

*Втората фаза* траела од јули до есента 1942 година. Во тој период се зацврстил Главниот штаб, а некои членови на ПК и на Главниот штаб заминале на терен за да ја пренесат директивата за засилување на оружената борба и да им помогнат на месните воени штабови и партиски организации.

*Третата фаза* започнала есента 1942 година, кога Главниот штаб започнал да презема мерки за реорганизација и за поголема самостојност на партизанските одреди. Во оваа фаза одредите добиле задача секојдневно да вршат акции на железничките линии и патните комуникации, да прекинуваат телефонски линии, да вршат диверзии во рудниците што ги користеле окупаторите. Поради таквите акции одредите почнале да се движат на поширок простор од роднокрајната територија. На тој начин поголемиот дел од територијата бил покриен со партизански одреди, оружената борба се засилила во сите краеви и се создале основните претпоставки за формирање македонска регуларна војска.

На 25 февруари 1943 година во Македонија пристигнал Светозар Вукмановиќ-Темпо во својство на делегат на ВШ на НОВ и ПО на Југославија. Како резултат на дотогашната организациона воено-политичка работа и активност на македонските комунисти, тој затекнал состојба на јасна политичка определба на македонскиот народ за водење оружена борба.

Во духот на признавањето полни национални права на народите на Југославија, а со цел НОД во Македонија да биде раководено од едно авторитетно национално партиско тело, во Скопје бил формиран ЦК на КП на Македонија, кој на 19 март 1943 година во Тетово ја одржал и својата прва седница. Едновремено биле формирани пет оперативни зони и пет обласни комитети, а биле донесени и одлуки за префрлање на ЦК на КПМ и на ГШ на НОВ и ПО на Македонија во територијата на западна Македонија и за формирање нови партизански одреди. И покрај тешкотиите во спроведувањето на набележаните задачи, процесот на оружената борба не можел да биде прекинат. Борбата постепено земала сè поширок замав, потоа се издигнала на релативно повисок степен и опфатила нови подрачја.

На првиот состанок официјално бил избран составот на Централниот комитет на КПМ: Лазар Колишевски – политички секретар; Мара Нацева – организационен секретар; Цветко Узуновски, Страхил Гигов, Кузман Јосифовски и Бане Андреев – членови. На истиот состанок, освен политичкото, било реорганизирано и воеThe раководство на македонското националноослободително движење, односно Главниот штаб на НОПОМ бил реорганизиран во Главен штаб на Народноослободителната војска и партизанските одреди на Македонија (ГШ на НОВ и ПОМ). Заедно со наредбата на Врховниот штаб на НОВ и ПОЈ за формирање на петте оперативни зони во територијата на Македонија, биле прецизирани и задачите на ГШ на НОПОМ и на штабовите на оперативните зони за да воспоставaт соработка со движењата на отпорот во соседните земји.

Концептот на Главниот штаб на НОВ и ПОМ бил Македонија да се покрие со потребниот број штабови и партизански одреди на кои ќе се темели натамошниот развој на оружената борба. Со тоа практично се започнало со реализацијата на усвоениот концепт за развојот на оружената борба во текот на 1943 година.

На Преспанскиот состанок, одржан на 2 август 1943 година, било договорено да се организираат покрупни воени единици, способни да дејствуваат на пошироки подрачја во Македонија, кои би имале поголе-

ми маневарски способности за борба против окупаторот. На овој состанок бил донесен заклучок да се започне со подготовки за свикување Антифашистичко собрание. Тука, за прв пат конкретно, станало збор и била донесена одлука да се создаде највисок орган на власта, кој воедно би бил и конститутивен орган на новата македонска држава. Решенијата на Преспанскиот состанок на ЦК на КПМ отвориле нова перспектива за ослободителната борба. Со нив се отворил пат за создавање регуларна македонска војска и највисоки органи на народната и државната власт во Македонија.

Воените успеси и приливот на новите борци создале услови да се пристапи кон реализација на идејата за создавање НО војска. На 18 август 1943 година, на планината Славеј, била формирана првата регуларна воена единица, баталјонот „Мирче Ацев“. Нешто подоцна, на 11 ноември 1943 година, кај Сливово била формирана и Првата македонско-косовска бригада. На тој начин се започнало со создавањето покрупни оперативно-тактички формации на македонската НО војска. Со тоа се создавала поголема слободна територија во која военото и политичкото раководство на НОД развивале поширока политичка активност и го започнале создавањето на органите на власта.

На слободната територија во западна Македонија политичкото и военото раководство на НОД во Македонија во првата половина на октомври 1943 година издале документ познат како Манифест на ГШ. Во него ГШ ги изнел основните начела на ослободителната борба и ги соопштил македонските погледи во врска со идната заедница на југословенските народи. Таму се истакнува дека македонскиот народ во идната заедница на југословенските народи ќе биде целосно рамноправен со нив. Тоа било доста значајно, бидејќи не ретко се шпекулирало, па и во редовите на македонското ослободително движење, дека македонскиот народ влегол во борба без негова желба и дека се борел за обновување на распаднатото Кралство Југославија.

Во врска со издавањето на Манифестот на ГШ, истакнати македонски интелектуалци и антифашисти, членови на АНОК, поднеле свој Приговор кон Манифестот на делот што се однесувал на пројугословенската иднина на Македонија. Тие иднината на Македонија ја гледале во самостојна, независна и обединета Македонија или во една балканска федерација. Се дискутирало и околу прашањето кој орган би требало да го издаде Манифестот. Имало искажувања и различни гледишта околу тоа дали барањата на македонскиот народ за неговото обединување се доволно јасни или задоволителни. Сепак, и со таа содржина

што ја имал, Манифестот бил прифатен и ги обединил учесниците во борбата, така што послужил како солидна платформа за нејзиното натамошно водење. Со него се поттикнало сѐ поотвореното поставување на македонското национално прашање и истакнување на желбата за конечно обединување на Македонците, како приоритетни цели на борбата на македонскиот народ. Манифестот е најиздржаниот документ што бил дотогаш упатен до народот.

Во согласност со одлуката на Преспанскиот состанок на ЦК на КПМ да се пристапи кон подготовките за одржување на антифашистичкото собрание во Македонија, во првата половина на ноември 1943 год. бил формиран Иницијативен одбор за свикување на АСНОМ. Во неговиот состав влегле: Методија Андонов-Ченто (претседател), Страхил Гигов (секретар), Михаило Апостолски, Цветко Узуновски, Борко Темелковски и Венко Марковски (членови). На 30 април 1944 год. овој одбор бил проширен и броел 22 члена. Веднаш по формирањето, Иницијативниот одбор врз себе презел некои од функциите што претходно ги извршувале ГШ на НОВ и ПОМ и ЦК на КПМ. Со тоа тој ја презел улогата на политички и претставнички орган и на највисок орган на власта во македонската држава, која се наоѓала во процесот на своето создавање. Иницијативниот одбор покажал особена активност при објаснувањето на ставовите изнесени во Манифестот на ГШ на НОВ и ПОМ и во врска со подготовките за свикување на АСНОМ.

Истата година, со оглед дека на 15 мај 1943 година Коминтерната се самораспуштила, започнала да зрее идејата за создавање заеднички балкански штаб кај претставниците на централните комитети на балканските комунистички партии. На 20 јуни 1943 година во Корчанско бил одржал состанок на претставниците на КПЈ, КПА и КПГ. Тие му дале поддршка на балканскиот штаб и донеле резолуција за негово формирање. Резолуцијата, покрај другото, предвидувала: висок степен на развиеност на НОД на Балканот, постојана заемна соработка и воспоставување единство во акциите на сите народноослободителни сили на балканските земји, а се предвидувало и формирање заеднички врховен штаб како единствена команда на балканските земји. Овие заклучоци, нешто подоцна, биле прифатени и од БКП. Меѓутоа, се поставило прашањето дали е тоа општобалкански штаб или само штаб на Југославија, Албанија, Грција и Бугарија, без Романија и Турција, односно штаб на земјите меѓу кои е поделена Македонија. Тоа значи дека ниту една од балканските комунистички партии, односно земји, не сакала да го загуби делот од Македонија. Поради тоа, и по интервенци-

јата на Советската делегација, на 9 октомври 1943 година Тито испратил порака до Светозар Вукмановиќ-Темпо сите активности во врска со формирањето на балканскиот штаб да бидат прекинати.

### *5.3. Слободнаша шериторија во шекош на 1943 година*

Создавањето на слободната територија во текот на НО борба во Македонија 1943 г. имало многукратно значење. Нејзиното значење може да се оценува од историско-политички и од воен аспект. Значењето од историски аспект е набележано во многубројните прогласи, повици и други документи што беа ги упатувале политичкото и военото раководство до македонскиот народ. Во нив се видливи мотивираноста од слободарските идеи на Илинден и Крушевската република и желбата за остварување на нивните идеали по четиериесет години. Слободната територија била бранета со голема упорност бидејќи неа борците ја чувствувале како симбол на слободата и државноста на македонскиот народ.

Од воен аспект значењето на слободната територија исто така било големо. Во неа дејствувало раководството на НОД, односно воеността раководство олицетворено во Главниот штаб на НОВ и политичкото раководство олицетворено во Партијата, политичките и масовно-политичките организации. На слободната територија профункционирале органите на народната власт. Тие можеле да функционираат по отстранувањето на окупаторската власт од слободната територија. Нивната активност, во почетокот насочена само кон собирање материјална помош, оружје и муниција, на слободната територија се проширила со многу други содржини. Нивното создавање придонесло за натамошното успешно развивање на борбата. Создавањето на органите на власта е од посебно значење за градовите Кичево и Дебар, кои биле првите ослободени градови каде што се формирале повисоките органи на локалната власт. Тоа се одвивало на заеднички митинзи при што, покрај другото, нивното формирање имало и забележлив пропаганден карактер. Истовремено, слободната територија била значајна и за развивањето на општествено-политичкиот и верскиот живот. Таму профункционирале масовните политички организации (НОФ, АФЖ, НОМС), а било формирано и Верско намесништво како зачеток на МПЦ и на верскиот живот.

### *5.4. Истакнувањето на програмските цели на борбата*

Напоредно со развојот на народноослободителната борба во Македонија прашањето за сериозно истакнување на програмските цели станувало сè поактуелно. Факт е дека истакнувањето на целите, од многу причини, не можело да е случи на самиот почеток на востанието од 1941 година. Тогаш биле упатувани општи повици за антифашистичка борба, додека повиците за создавање сопствена држава и за обединување на македонскиот народ се поставувале во доста завиена форма. Веројатно на тоа влијаело заедничкото водење на антифашистичката борба со другите југословенски народи. Нагласувањето на македонското национално прашање било придружувано со извесен страв од очекуваното обвинување за македонски сепаратизам. Биле присутни инструктори, делегати и сл., испратени од југословенското раководство за да помагаат, но и да ја контолираат ситуацијата.

Во втората половина на 1943 година се засилиле идеите и сознанието дека поставувањето на тоа прашање како програмско барање ќе претставува нов мотивирачки импулс во борбата за ослободување и ќе ги амортизира гласините за наводното „предавство" на македонските национални интереси.

### *5.5. Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ*

Реализацијата на заклучокот за пристапување кон подготовки за одржување на Антифашистичко собрание и за избирање на највисоките државни органи претпоставувала формирање на посебен орган којшто би ги реализирал тие подготовки. Таков орган бил Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ.

Датумот на неговото формирање не е точно утврден, но е сигурно дека во првата половина на ноември 1943 тој веќе функционирал во селото Црвена Вода на падините на планината Караорман. Во неговиот состав влегле истакнати македонски борци и државници. Негов претседател бил Методија Андонов-Ченто, идниот претседател на АСНОМ и на македонската држава, а негов член бил и командантот на ГШ на НОВ и ПОМ Михајло Апостолски.

По формирањето, Иницијативниот одбор (ИО) за свикување на АСНОМ не се задржал само на вообичаени или технички подготовки туку во таа насока презел доста воени и политички функции што претходно ги извршувале Главниот штаб или пак ЦК на КПМ. Така, ИО

станал политички и претставнички орган, но и највиоск орган на државната власт во Македонија. По неговото формирање престанало да постои едно од тогашните општи политички тела, т.н. АНОК (Акционен народноослободителен комитет), кое немало таква јасно дефинирана функција каква што ја имал Иницијативниот одбор.

Функцијата на ИО била многу поизразена од почетокот на 1944 година кога, заедно со ГШ, се вклучил во политичкото објаснување на целите на борбата на македонскиот народ. Освен тоа, ИО се вклучил и во активностите за конституирање на системот на локалните органи на власта, извршил административна поделба и ги утврдил реоните и критериумите за избор на делегатите за Првото заседание на АСНОМ. Тој подготвил неколку апели што ги упатил до македонскиот народ, до неколку истакнати интелектуалци во Македонија и меѓу емиграцијата во Бугарија, барал да се вклучат во ослободителната борба и да ја дадат потребната помош за нејзин конечен успех, да ги заборават шпекулациите дека таа, наводно, се водела за обнова на претходната Југославија во која доминирала една нација. Понатаму, ИО врз себе ја презел одговорноста да разговара со врховното југословенско раководство, односно со Јосип Броз Тито за иднината на Македонија во југословенската федерација и за стојалиштето на југословенското раководство за обединувањето на македонскиот народ. Од страна на ИО било побарано делегацијата во состав Методија Андонов-Ченто, Емануел Чучков и Кирил Петрушев во разговорите со врвот на југословенското движење да го постави, како што се вели, „главниот проблем на македонската борба – прашањето за целосна обединета Македонија“. ИО расправал и за заедничката борба со Македонците кои се бореле во рамките на антифашистичките движења на Бугарија и на Грција.

### *5.6. Македонско̄то национално ӣрашање и балканскиѿе држави на крајоѿ од 1943 ѓодина*

Во поглед на иднината на југословенските народи особено значење имале одлуките на Второто заседание на АВНОЈ, одржано на 29 ноември 1943 година. Во одлуката за изградба на Југославија се констатира дека таа „се изградува и ќе се изградува врз федеративен принцип што ќе им обезбеди полна рамноправност на Србите, Хрватите, Словенците, Македонците и Црногорците, односно на народите на Србија, Хрватска, Словенија, Македонија, Црна Гора и Босна и Херцеговина“. Одлуките на Второто заседание на АВНОЈ, донесени во услови на

НОВ, биле прифатливи за НОД во Македонија, бидејќи македонскиот народ за прв пат ја добил можноста, врз нивна основа, да ја продолжи борбата за создавање своја, македонска држава, како рамноправна членка на југословенската федерација.

По објавувањето на решенијата на Второто заседание на АВНОЈ, реагирала Бугарија, поточно нејзината БКП. Таа не го одобрила изборот на Македонците Владимир Поптомов и Димитар Влахов за членови на АВНОЈ – како претставници на пиринскиот, односно на егејскиот дел од Македонија. БКП сметала дека со врзувањето на Македонија како идна членка на југословенската федерација се прејудицираат желбите и интересите на македонскиот народ и дека тоа решение било донесено поради „прагматичен национализам“. Таа сметала дека македонскиот народ треба да има право на самоопределување. Затоа, ОФ на Бугарија ги отфрлил решенијата на Второто заседание на АВНОЈ и со посебна декларација ја повикал Македонија да избере свои претставници во Народното собрание на Бугарија. Секако, поради учеството на Бугарија во војната на страната на фашистичката оска, тоа барање на Бугарија било анахроно и неодржливо, иако било пуштено заедно со примамливата парола за „целокупна, слободна и независна Македонија“. Освен тоа, Македонија водела заедничка борба со другите југословенски народи и, на некој начин, се сметало дека го исцрпила правото на самоопределување.

Од друга страна Грција, поради учеството на југословенските народи на страната на антифашистичката коалиција, не го спорела државното уредување на Југославија, ниту пак конституирањето на новата држава Федерална Македонија. Но малку подоцна, поради масовното учество на Македонците во антифашистичката војна и истакнувањето на нивните национални права, таа го проблематизирала македонското национално прашање не само во егејскиот туку и во вардарскиот дел од Македонија.

## 6. Германско-бугарската офанзива во првата половина на 1944 година

Германско-бугарската зимска офанзива во реонот на планините Кожуф, Меглен и Пајак започнала во услови кога сојузничите сили извршиле пробив во централна Италија и кога се подготвувале за отворање на Вториот фронт во Европа, а офанзивите на југословенското

војувалиште биле зголемени и засилени. Со оглед на тоа дека Германија била загрозена речиси од сите страни, германската Врховна команда решила да ја засили Групата армии „Е“ (ГАЕ) што се наоѓала во јужна Грција под команда на фелдмаршалот Александар Лер. Македонската војска имала за цел да се размести на просторот на главните комуникациски правци по долината на реката Вардар и да ги започне борбените акции со тежиште на железничката линија. Дејствата на македонската војска ги забрзале подготовките и почетокот на Германско-бугарската офанзива во Меглен и во кожуфско-мариовскиот простор. Офанзивата започнала на 5 јануари 1944 година и траела до 20 јануари кога германските и бугарските сили, по неколкуте обиди да ги освојат позициите на партизаните, не успеале во тоа и го прекинале гонењето на македонска војска.

Политичкото и военото раководство на македонското националноослободително движење по завршувањето на Германско-бугарската зимска офанзива извршиле анализа на дејствата во зимската операција и донеле одлуки од стратегиско значење. Во натамошното дејствување нивната основна цел била оружената борба да се разгори низ целата територија на Македонија. Истовремено се настојувало да се оствари допир и со пиринскиот дел на Македонија, да се развива соработка со антифашистичките сили во јужна Србија и да се остварат заеднички дејства. Откако била анализирана воената и политичката ситуација, се оценило дека окупаторот ќе преземе уште посилна офанзива, па по тој повод македонското политичко и воено раководство го разработиле планот за Февруарскиот поход. Основната замисла на Февруарскиот поход била да се изврши пробив со две оперативни групи, во бројност до бригади, кои ќе имаат воено и политичко раководство од највисоките форуми. Пробивот да се изврши со една група во централна, а со друга низ источна Македонија. Третата група, исто така во бројност на бригада, добила наредба да остане во реонот на Кожуф, со задача да дејствува во Тиквеш и по десниот брег на Вардар јужно од Велес. Со таквата замисла военото и политичкото раководство имале за цел, од политички аспект, оружената борба што повеќе да се разгори низ цела Македонија. Успешното изведување на походот (31 јануари – 22 февруари 1944) претставувало пресвртница на војнички план во полза на единиците на НОВ и ПО на Македонија. По завршувањето на операциите од Февруарскиот поход уследиле низа значајни акции од страна на единиците НОВ и ПО на Македонија врз чувствителните точки на окупаторот низ цела Македонија.

На 27 и 28 февруари 1944 година во манастирот св. Прохор Пчински било одржано воено-политичко советување на кое била извршена анализа на борбените дејства во текот на Февруарскиот поход, а потоа и на воената и политичката состојба во светот, на Балканот и во Југославија, со тежиште на настаните во Македонија. Особено внимание им било посветено на подготовките за одржување на Првото заседание на АСНОМ.

Како резултат на успешните борби биле создадени повеќе слободни територии во оперативните зони во Македонија. На слободните територии биле организирани и започнале да дејствуваат новосоздадените команди на подрачја и места и народноослободителните комитети. Тие, покрај заштитата на слободната територија, имале за цел да го мобилизираат населението да пристапува во македонската војска и да се создаваат нови одреди, баталјони и бригади. Пролетната офанзива во Македонија од 1944 година ја презеле бугарските и германските сили против НОВ и ПОМ и одредени српски и косовски единици. Со оглед на ангажираните сили, просторот во кој се водела и поставените цели, Пролетната офанзива претставува операција од стратегиско значење.

## 7. Обидите на окупаторите да предизвикаат граѓанска војна во Македонија

Бугарските, а нешто подоцна и германските окупатори во Македонија, согласно утврдените идеи, се обиделе од месното население да создадат оружени сили како свои соработници во борбата против целите на националноослободителното движење на македонскиот народ. Со тоа окупаторите се обиделе да предизвикат граѓанска војна во Македонија. Идејата за формирање контрачети потекнала од директорот на Битолската област Антон Козаров. На 22 август 1942 година А. Козаров, со итна и доверлива наредба, покрај другото, побарал од своите околиски управници: „во секоја општина да се организира вооружена група од 15 до 20 или повеќе лица“. Неговата идеја ја прифатил Димитар Раев, директор на Скопската област, а со неа се согласил и бугарскиот министер за внатрешни работи Габровски. Бугарската влада го одобрила формирањето на вооружените контрачети, кои ги обезбедила со оружје, опрема, храна и парични средства. Контрачетите дејствувале главно во редовите на бугарската полиција и војска и биле во

функција на окупаторската власт. Министерот Габровски, на 10 април 1943 година, издал наредба за ликвидација на НОД на Македонија.

По капитулацијата на Италија, особен интерес за активностите и за ангажирањето на контрачетите на И. Михајлов покажал Хитлер. Бидејќи на Источниот фронт германските сили трпеле сè поголеми загуби, а развојот на НОД во Македонија станувал сè посилен, на Хитлер му требале нови сили за уништување на „комунистичката зараза“. На негова покана, во ноември 1943 година, И. Михајлов отпатувал во Берлин, каде што примил наредби и инструкции од фирерот да ги зголеми и да ги засили активностите на контрачетите, а потоа да ги насочи кон егејскиот дел на Македонија. На овој состанок И. Михајлов, Химлер и Хитлер се договориле во егејскиот дел на Македонија што бил под окупација на Германија да се формира еден полк од три баталјони во кои би влегле „егејски Бугари“, следбеници на И. Михајлов, со задача да го ликвидираат НОД и да воспостават ред и мир. Бугарската влада, со помош на Гестапо и на СС-полицијата, во втората половина на 1943 година формирала осум контрачети со бројна состојба од 50 до 60 луѓе, а во текот на 1944 година бројот нараснал до 200 луѓе во секоја контрачета. Но овој обид, уште на почетокот, бил осуден на неуспех. Македонскиот народ веќе ја беше одбрал страната на Антихитлеровската коалиција.

Следниот обид бил направен по капитулацијата на Бугарија. Германците процениле дека во тие услови најцелисходно би било да се реализира идејата за „Независна Македонија“, на чело со Иван Михајлов. Наредбата за создавање „Независна Македонија“ ја потпишал Хитлер на 5 септември 1944 година. За реализација на оваа идеја тој ги одредил д-р Гарбен и германскиот конзул во Скопје Артур Вите. На 6 септември 1944 година Иван Михајлов пристигнал во Скопје и веднаш ги започнал подготовките околу прогласувањето на „Независна Македонија“. Меѓутоа, неговите следбеници го информирале дека македонската држава е веќе создадена и дека е доцна да се прогласи „Независна Македонија“. Деприминран и разочаран што не успеал да ја прогласи „Независна Македонија“ во која живеат Бугари, а под протекторат на Германија, во вечерните часови на 7 септември 1944 година Иван Михајлов си заминал од Скопје. Откако пропаднала идејата да се создаде „Независна Македонија“, безбедноста на македонскиот простор ја презела Германската воена управа, која политички му била потчинета на д-р Херман Нојбахер.

Неуспешни се покажале и обидите на окупаторот преку четничкото движење да се предизвика судир меѓу македонскиот народ како и обидот да се предизвика меѓуетнички судир во западна Македонија преку албанските националистички организации.

## 8. Проширувањето на воените дејства и новата воено-територијална поделба на Македонија во текот на летото 1944 година

По Пролетната офанзива и особено по извршувањето на противофанзивата, Народноослободителната и антифашистичка војна, во текот на летото 1944 година, ја зафатила речиси целата територија на вардарскиот дел на Македонија. Се создавале нови слободни територии, се формирале нови партизански одреди, баталјони, бригади и дивизии. Покрај тоа, политичкото и военото раководство преземале бројни мерки за засилување на борбата, за воспоставување на народната власт на слободните територии, но и за меѓународно признавање. Додека ЦК на КПМ и Иницијативниот одбор главно се занимавале со свикувањето и одржувањето на АСНОМ, Главниот штаб на македонската војска ги вршел подготовките за конечното ослободување на Македонија.

Поради големиот прилив на нови борци, ГШ на македонската војска проценил дека е потребна нова воено-територијална поделба на Македонија. Таа се извршила според планот што го изработил Главниот штаб на НОВ и ПОМ.

Според овој план, територијата на вардарскиот дел на Македонија била поделена на четири оперативни зони. *Првата* или *Скопската оперативна зона* ги опфаќала Скопскиот, Кумановскиот и Велешкиот реон. *Втората* или *Битолската оперативна зона* ги опфаќала Битолскиот и Гевгелискиот реон. *Третата*, односно *Брегалничко-струмичката оперативна зона* ги опфаќала Штипскиот и Струмичкиот реон. *Четвртата оперативна зона* ги опфаќала Дебарскиот и Кичевскиот реон. Потоа, со одлука на Главниот штаб, биле формирани штабови на оперативните зони. Поради недостиг на соодветен кадар, командите на бригадите кои дејствувале на териториите на одредените оперативни зони биле овластени истовремено да ја вршат функцијата штаб на соодветната оперативна зона. Во планот од Директивата бр.1 се предвидувало во првите три оперативни зони да се формираат по две дивизии. Истовремено се предвидувало да се формираат повеќе помали

партизански одреди за извршување помали борбени задачи во тилот на окупаторските сили и за одредени специјални акции.

## 9. Прашањето за обединувањето на Македонија во текот на Втората светска војна

Прашањето на обединувањето на Македонија станало основниот и главен двигател на националноослободителното движење без оглед на тоа колку во него биле присутни емотивниот набој, романтизмот и дали за тоа имало реални можности. Таа идеја, како и самата борба, имале свој еволутивен пат што е поврзан со развојот на НОД. Во првите две години догматскиот приод кон пролетерскиот интернационализам, космополитскиот пристап кон националното прашање и многу други околности влијаеле ослободувањето на Македонија да се поставува во општи рамки. Од третата фаза на војната, односно од летото 1943 година, кога антифашистичките сили стекнале решителна предност, во тие рамки прашањето за ослободувањето и обединувањето на Македонија добило поинаква суштина.

Прашањето за обединувањето на Македонија особено било разгледувано од членовите на Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ. На првиот состанок на проширениот Иницијативен одбор за свикување на АСНОМ, одржан на 30 април 1944 година, покрај прифаќањето на одлуките и решенијата донесени на Второто заседание на АВНОЈ и решенијата за составот на делегацијата за Пленумот и за Президиумот на АВНОЈ, од дискусијата произлегло дека еден претставник на Иницијативниот одбор треба да се испрати кај АВНОЈ и Врховниот штаб за да се воспостави непосредна соработка со одговорните тела на Федеративна Југославија и да се изнесе вистинската состојба во Македонија, особено во врска со нејзиното обединување. По разгледувањето на значењето на овој проблем била избрана делегација на Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ во состав: Методи Андонов-Ченто, Емануел Чучков и Кирил Петрушев. Оваа делегација отпатувала на Вис на средба со НКОЈ.

Седницата на Националниот комитет за ослободувањето на Југославија се одржала на 24 јуни 1944 година и на неа присуствувале Тито и другите раководители на НКОЈ. На дневниот ред биле две точки: известувањето на Иницијативниот одбор и македонското прашање. За содржината и проблемите по двете прашања, едноподруго говореле

Емануел Чучков, Методи Андонов-Ченто, па Кирил Петрушев. На крајот, Ченто го поставил прашањето како да се воспостави врската со Македонците во егејскиот и пиринскиот дел на Македонија и предложил НКОЈ да издаде меморандум за Македонија од кој ќе се види дека и македонскиот народ се бори против заедничкиот фашистички непријател, но и за остварувањето на националното право за свое обединување. Но, прашањата за воспоставувањето врски со егејскиот и пиринскиот дел на Македонија и издавањето меморандум за Македонија од страна на НКОЈ биле премолчени во дискусијата. На крајот Тито предложил да се донесат заклучоци во врска со македонското прашање, нагласувајќи дека: „историските идеали на македонскиот народ за обединување се негово национално право...со оглед на состојбата во соседните земји и договорите меѓу сојузниците, прерано е тоа да се поставува затоа што би ја ослабнало борбата против заедничките окупатори; за остварување на тоа право, најдобро е да се соработува со сите народноослободителни движења; треба што поскоро да се одржи заседанието на АСНОМ и да се формира Народноослободителен фронт“.

Анализата на идејните определби за обединувањето на Македонија и на практичните чекори во текот на Националноослободителната и антифашистичка војна во вардарскиот дел на Македонија покажуваат дека прашањето за обединувањето на македонските територии постојано било присутно. Меѓутоа, било присутно и влијанието на други фактори, пред сè меѓународното противење на обединувањето на Македонија, особено од страна на Велика Британија. Влијанието на меѓународниот фактор на обединувањето на Македонија се покажало како решавачко и тогаш кога веќе се создале реални можности и желби за обединување на пиринскиот со вардарскиот дел.

## 10. Конституирањето на македонската држава (1944 г.)

### *10.1. Изборот на делегатите за АСНОМ*

Избирањето на делегатите за АСНОМ во рамките на македонското националноослободително движење се сметало за важно организационо, но и политичко прашање. Тоа било важно поради нивниот легитимитет, но и легитимитетот на државата. Тогаш било нужно да се одберат луѓе кои ќе бидат способни да дадат реален придонес во конституирањето на највиокиот орган на власта и највисок државен орган.

Бидејќи Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ бил најдиректно задолжен за ова прашање, тој вложил доста напори за да се реализира основната определба во поглед на кандидатите. Меѓу другото, ИО се обратил до сите народни одбори во местата каде што биле формирани, за да ги запознае со постапката за избор на делегатите.

Во однос на составот на делегатите што се избирале за Собранието, ИО се заложил тие да бидат луѓе кои, пред сè, ја поддржуваат идејата за создавање и конституирање на македонската држава. Не е утврден точниот број на избраните делегати, бидејќи во разни материјали од тоа време тој е различен. Сепак, како најточен треба да се земе бројот 115 делегати, односно онолку колку што се наведени во Манифестот на АСНОМ. Но, факт е дека на Заседанието присуствувале малку повеќе од половината бидејќи, поради конспиративните услови на патување до местото на одржување, како и поради разни други пречки, не можеле сите да пристигнат навреме. Некои од нив им дале свои полномошна на други лица за да ги застапуваат. Образовниот, социјалниот и националниот состав на избраните делегати бил мошне разновиден.

### *10.2. Првото заседание на АСНОМ и неговите решенија*

По едногодишните подготовки, Првото заседание на АСНОМ (Антифашистичко собрание на народното ослободување на Македонија) се одржало на 2 август 1944 година во манастирот Св. Прохор Пчински во реонот на Кумановско. Со работа започнало во вечерните часови и траело до раните утрински часови.

Донесените решенија и другите документи на Првото заседание на АСНОМ, според нивната содржина, можат да се групираат во три групи. Во првата група документи е содржана платформата врз која се конституирала македонската држава; во втората се документите со кои таа се конституирала, односно се прогласило нејзиното создавање; во третата се документите со кои македонскиот народ и националните малцинства што живееле во Македонија биле повикани да ѝ се приклучат на борбата за конечното ослободување на сопствената држава. Тоа се т.н. прокламативни документи.

### *10.3. Утврдувањето на платформата на АСНОМ*

Уште при отворањето на сесијата, а таа чест му припаднала на најстариот делегат илинденецот Панко Брашнаров, тој направил

успешно мисловно поврзување на сите претходни борби на македонскиот народ со неговата тековна борба, борбата против фашизмот. Со метафоричното искажување за поврзаноста на реките Пчиња, на чиј тек се одржувала седницата, со реките Места и Бистрица, П. Брашнаров ја подвлекол желбата на македонскиот народ за негово обединување во етничките граници на Македонија, инаку вековна желба на сите генерации. Токму неа Панко Брашнаров ја искажал пред собраниот државотворен аудиториум. Во своето обраќање, првиот претседавач асоцијативно ја поврзал современата македонска војна со илинденските традиции и со традициите на средновековната држава на царот Самуил. Не изостанало ниту спомнувањето на македонските историски столбови на борбата за слобода, Илинден и Крушевската република.

Во двата реферата што ги поднесол Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ, исто така, била определена платформата за решенијата на АСНОМ кои требало да се донесат. Во првиот од нив, со наслов „Борбата против окупаторот“, тежиштето било ставено на целокупната борба на македонскиот народ, изнесена преку историска ретроспектива, но со посебна нагласка на последната борба од која никнувала новата македонска држава. Од друга страна, вториот реферат, со наслов „Народно-демократската власт – нејзината суштина и задачи“, направил пресек на идните органи на државната власт, на нивните карактеристики и суштина, но во неговиот политички дел објаснувал и некои политички прашања. Всушност, рефератот ја објаснувал актуелната потреба во тие услови – македонската држава да биде конституирана во рамките на југословенската федерација. Во стручниот, т.н. „правен“ дел од рефератот, Иницијативниот одбор ги набележал органите на власта, се задржал на нивните карактеристики и ги определил начините на нивното функционирање и на нивната хиерархиска поставеност во системот на државните органи на власта.

### *10.4. Конститутивните акти на АСНОМ*

Првото заседание на АСНОМ, во форма на решенија или, пак, во друга форма, донесло девет законодавни акти: Решение за утврдување на АСНОМ за врховно, законодавно и извршно народно претставничко тело и највисок орган на државната власт на Демократска Македонија; Декларација за основните права на граѓаните на Демократска Македонија; Решение за воведување на македонскиот јазик за службен

јазик во македонската држава; Правилник за работа на АСНОМ; Решение за образување на Законодавна комисија при Президиумот на АСНОМ; Решение за Државна комисија за утврдување на престапите на окупаторот и неговите помагачи; Решение за одобрување на решенијата, наредбите и задолженијата издадени од ГШ на НОВ и ПОМ и на Иницијативниот одбор за свикување на АСНОМ; Решание за оддавање признание и благодарност на Народноослободителната војска; Решение за прогласување на Илинден – 2 август за народен и државен празник на македонската држава.

Сите наведени решенија немаат подеднакво државноконститутивно значење. Во потесната смисла на зборот, тоа значење го имаат само некои од нив, и тоа Решението за одобрување на решенијата, наредбите и другите активности на ГШ и на ИО за свикување на АСНОМ, Решението за утврдување на АСНОМ за врховно, законодавно и извршно народно претставничко тело и највисок орган на државната власт на Македонија, Решението за воведување на македонскиот јазик за службен јазик во македонската држава и Решението за прогласување на 2 август за народен и државен празник на Македонија. Имено, Решението за одобрување на решенијата, наредбите и другите активности на ГШ и на ИО, донесено поради нужното продолжување на континуитетот од почетокот на востанието, како и Решението за утврдување на АСНОМ за врховно, законодавно и извршно народно претставничко тело и највисок орган на државната власт на Македонија имале законодавно, односно уставноправно значење. Тоа уставноправно значење произлегло од самиот факт што на тој начин биле утврдени континуитетот на борбата и системот на државната власт во македонската држава, со што се означила нова етапа од нејзиното конституирање. На тој начин биле основани највисоките органи на државната власт кои, во основа, останаа непроменети низ целиот период на егзистирањето на македонската држава. Решението за воведување на македонскиот јазик за службен јазик во македонската држава, како и Решението за прогласување на 2 август за народен и државен празник на Македонија ги утврдиле уставните белези кои треба да ги има секоја современа држава.

Треба да се нагласи дека Декларацијата на АСНОМ за основните права на граѓаните на Демократска Македонија имала посебно уставноправно и политичкоправно значење. Иако била подготвувана во воени услови, Декларацијата ја прокламирала идната целосна рамноправност на сите граѓани пред законите, без оглед на националната, расна-

та, половата и верската припадност. Тоа значело признавање на малцинските и на сите други граѓански права на граѓаните на Република Македонија. Значењето на овој документ е дотолку поголемо што со него се прокламирале многу суптилни човекови права. При вградувањето на овие определби, еден од творците на докумените, Владимир Полежиноски, доктор по право на Сорбона, се раководел од нормите на француското право, утврдени по победата на Француската револуција.

### *10.5. Прокламирањето на резултатите од АСНОМ*

Тргнувајќи од местото и улогата што ја имало Првото заедание на АСНОМ, тоа морало да се ангажира во прокламирањето на резултатите што ги постигнало. Се разбира дека без таквата политичка и оперативна активност донесените решенија не би го имале ефектот што го оствариле.

За Македонија, Првото заседание на АСНОМ претставувало суштествен и неодминлив државотворен орган. Неговата основа лежела во оружената ослободителна борба на македонскиот народ која произлегла од битието на македонскиот народ. Присутните делагати ја изразиле суверената волја на целиот македонски народ. На тоа ги обврзувале суштината на самата борба и долгодишните стремежи на македонскиот народ за ослободување и за создавање самостојна македонска држава. Условите за тоа биле многу поинакви и многу поповолни од оние на самиот почеток на востанието. Сите овие вредности биле вградени во содржината на Манифестот на АСНОМ како специјално подготвуван документ за прокламирање на неговите резултати. Содржината на Манифестот на АСНОМ била лоцирана на три основни пункта: осврт врз постигнатите резултати; завршување на Антифашистичката војна заедно со другите југословенски народи; заземање на најконсеквентен став за прашањето на обединувањето на македонскиот народ.

Иако последново не се реализирало, треба да се каже дека во овој однос бил направен крупен чекор. Доволно е само да се спомне искажаната констатација дека „АСНОМ го прокламира пред целиот свет своето праведно и неотстапно барање за обединување на целиот македонски народ врз принципите на самоопределувањето“ па да се види дека оваа неостварена желба македонскиот народ ја носел долго време потисната во себе. Таа желба, најексплицитно од кога и да е, била искажана на Првото заседание на АСНОМ и била изразена во

писмена форма токму во Манифестот на АСНОМ. Македонско раководство со право сметало дека обединувањето на македонскиот народ од трите дела на Македонија ќе стави крај на неговото покорување и ќе претставува услов за траен мир на Балканот.

Сепак, концептот и патиштата за обединување на трите дела на Македонија останале не докрај јасно дефинирани затоа што тоа прашање не било поврзувано со борбата за национално осамостојување и обединување, туку со учеството на Македонците од трите дела на Македонија во единствениот антифашистички фронт и со правото тие да се обединат во рамките на нова Југославија. Но, такво нешто не било можно затоа што трите држави во кои живееле Македонците имале различни погледи и однос кон тоа прашање.

### *10.6. Президиумот на АСНОМ во реализацијата на решенијата и определбите на АСНОМ*

Во согласност со конститутивните акти, Првото заседание на АСНОМ избрало свои органи, односно Президиум (Претседателство) на АСНОМ од 22 члена. За негов претседател бил избран Методија Андонов-Ченто, кој ја вршел и функцијата претседател на АСНОМ. До изборот на првата влада тој, исто така, ја вршел и таа функција. Тоа било објаснето со тогашните воени услови. Во составот на Президиумот дејствувале шест поверенства на чело со повереници. Тие ја имале улогата на органи на државната управа. Според тоа и законодавната, а истовремено и извршната власт му биле доверени на Президиумот на АСНОМ, така што Президиумот бил клучниот орган на власта.

Законодавната функција на Президиумот на АСНОМ била насочена кон три пункта: натамошно организирање на органите на власта, обнова на стопанството и економијата и организирање на дејностите од јавен и општествен карактер.

За реализација на активностите од првиот пункт, Президиумот на АСНОМ усвоил неколку клучни документи. Во таа смисла Решението за организација и работа на народноослободителните одбори, проследено со упатство во кое биле дадени детални објаснувања како треба да се организираат и што треба да работат, имало посебно значење. Президиумот на АСНОМ им посветил големо внимание на НОО, бидејќи нив ги сметал за основна база на државната власт. Тој многу грижа посветил на организирањето на судската власт и на работата на безбедносните органи. Затоа, подоцна, Президиумот формирал посебно пове-

ренство за организирање на власта. Истовремено, Президиумот го имал предвид фактот дека основните активности на теренот, во поглед на задниинската помош во борбата и одвивањето на политичкиот живот на локално ниво, треба да паднат врз овие органи. Во функција на таа цел, територијата на Македонија ја поделил на неколку области.

Заживувањето на стопанството и економијата било приоритетна задача на Президиумот на АСНОМ. Со тоа најнепосредно се занимавало Повереништвото за народно стопанство и економска обнова, кое ги подготвило програмите и приоритетите за обнова.

Президиумот на АСНОМ сериозно внимание им посветувал и на општествените дејности. Приоритет добил просветно-културниот живот. Требало да се надминат големата културна заостанатост и неписменоста која, за време на оваа светска војна, била доста зголемена. Проработиле првите основни училишта, но со недоволно оспособен кадар за образование. Покрај тоа, биле обновени најважните установи од областа на културата.

Ништо подобра не била состојбата во областа на здравството и социјалата. Таа област била актуелна поради појавата на заразните болести. Затоа, најпрво биле организирани институциите за примарната здравствена заштита. Президиумот на АСНОМ дејствувал и во другите области на општествениот живот, давајќи го основниот придонес за неговото целосно организирање.

### *10.7. Одгласот на Првото заседание на АСНОМ и реализацијата на неговите решенија*

Разбирливо е што Првото заседание на АСНОМ добило голем одглас. Освен во вардарскиот дел на Македонија, Заседанието имало одглас и во другите делови во кои живееле Македонците. Забележливиот одглас, покрај другото, се должел на прифатливоста на резултатите во создавањето на новата македонска држава. Не треба да се потцени улогата на Президиумот на АСНОМ, кој вложил доста големи напори за објаснување на донесените решенија. Неговиот претседател дејствувал доста сугестивно затоа што самиот тој, иако не бил комунист, го прифатил повикот на НОД и се согласил да се вклучи во движењето за да помогне во остварувањето на вековниот идеал – борбата за слобода и за создавање македонска држава да стаса до целта.

Факт е дека најголемиот број забелешки на резултатите од Првото заседание на АСНОМ биле изнесени во врска со тоа што македон-

ската држава се создавала само на еден дел од етничката територија на Македонија. Се приговарало дека војната во Македонија и создавањето на државата биле предводени од Срби. Ваквите реакции биле поизразени во некои бугарски кругови. Македонското раководство, а особено претседателот Методија Андонов-Ченто, настојувале да ги убедат неистомислениците дека иако во Антифашистичката војна имало по некој Србин, имало и по некој Бугарин, како и учесници од другите националности во Македонија. Но, според Ченто, тие Срби што учествувале во војната не биле оние од времето кога Македонија била под српска власт, од редот на оние што не ги признавале македонската нација и македонската држава. Всушност, требало да се разуверат опозициските тврдења дека АСНОМ, неговите решенија и нивната реализација не биле во функција на создавањето македонска национална држава.

Во презентацијата и популаризацијата на решенијата на Првото заседание на АСНОМ се вклучиле весниците што излегувале во Македонија, „Млад борец“, „Македонка“, „Наша хроника“ и други.

Заеседанието добило одглас и кај Македонците во егејскиот дел на Македонија. Тие во него гледале пример за нешто слично во начинот на нивното политичко организирање, вклучувајќи го и правото на самопределување. Решенијата на АСНОМ ги охрабриле и ги поттикнале Македонците поотворено и порешително да ги поставуваат барањата за остварување на своите права во Грција. Овие решенија добро ги прифатила и македонската емиграција во Бугарија. Тоа особено дошло до израз по 9 септември 1944 година, кога капитулирала царска Бугарија и се нашла во незавидна меѓународна изолација. Голем одглас Првото заседание на АСНОМ и конституирањето на новата македонска држава имале во југословенските републики, но и во повеќе европски земји, како и во Соединетите Американски Држави.

## 11. Ослободувањето на Македонија

Во германските планови во текот на летото 1944 година особено значајно место заземале Македонија и Вардарската Долина, односно комуникацијата Солун – Скопје – Белград. За Германците, македонскиот простор не бил важен само поради повлекувањето на германската група армии „Е“ (ГАЕ). Тие будно го следеле развојот на НОБ во Македонија. Според процените на Стопанскиот штаб на Југоистокот,

оружените напади врз главната железничка врска кон Грција ги извршувале македонските воени единици, додека бугарската вооружена сила (Петтата армија) била апсолутно неспособна да го смири ова подрачје. Пред капитулацијата на Петтата бугарска армија, германската команда, за да го пополни просторот на Македонија, извршила прегрупирање на своите сили. Кон крајот на август во Србија биле префрлени две дивизии. Еден дел од нив се задржал во Куманово, други делови ги зазеле гарнизоните во Охрид и во Битола. Во источна Македонија и по долината на Вардар биле испратени уште две дивизии од групата армии „Е“. Во западна Македонија била засилена и балистичката дивизија „Скендербег“. На 8 септември 1944 година во Скопје била формирана Германска команда за Македонија на чело со генералот Шоерлен, со задача на просторот на Македонија да организира фронтовска линија за одбрана од сојузничките сили, а потоа таков фронт да организира во реонот на Белград.

Дејствата во операцијата „Недела на стаорците“, онеспособување на железничкиот и патниот правец во Македонија од страна на британските воздухопловни сили, започнале на 1 септември 1944 година. Истиот ден Третата и Осмата бригада разбиле една окупаторска артилериска батерија и извршиле повеќе напади на железничката линија Велес – Скопје. На 1 септември 41-вата МНО дивизија го блокирала главниот тунел на патот Прилеп – Велес. Истовремено, Четвртата бригада го започнала чистењето на областите Кочани – Штип – Струмица од бугарската окупаторска војска. Операцијата „Недела на стаорците“ во западна Македонија започнала на 26 август 1944 година, со чистење на долината Кичево-Дебар. Во текот на неделата сите комуникации на правците Кичево-Струга, Струга-Дебар, Дебар-Кичево и Дебар- Гостивар биле целосно пресечени. На 1 септември Првата македонска бригада го зазела Кичево. За активностите и успесите на македонските воени сили во операцијата „Недела на стаорците“ британските воени мисии ги известувале своите централи и постојано ја истакнувале нивната борбеност и решеност да се изборат за својата слобода.

На 5 септември британските воздухопловни сили ја бомбардирале железничката линија Кичево-Струга, на 6 септември извршиле напад на мостовите јужно од Велес, на 7 септември врз германските моторизирани единици на патот Прилеп-Велес и во Криволак, а на 8 септември јужно од Скопје. Со завршувањето на операцијата „Недела на стаорците“ завршила првата фаза на повлекувањето на ГАЕ од Грција.

Операцијата „Недела на стаорците“ според воените планери завршила на 7 септември 1944 година. Меѓутоа, задоволни од активностите на единиците на НОВ и ПО на Македонија, на 10 септември 1944 година британската заднинска воена мисија на Фицрој Маклин испратила порака до мисијата во Македонија во која, како продолжение на операцијата „Недела на стаорците“, Главниот штаб на сојузничките сили побарал акциите да продолжат и да им се нанесува максимална штета на железничките линии, со цел да се спречи повлекувањето на непријателот од Грција и да се убијат што е можно повеќе Германци. Кодираното име на оваа операција било „Хелиум“. Приоритетни цели на операцијата „Хелиум“ биле железничката линија Скопје – Велес – Битола и македонскиот сектор на линиите Кралево – Скопје и Ниш – Скопје. Исто така, се барало уништување на виталните објекти на железничката линија Велес – Гевгелија. За изведување на операцијата „Хелиум“ на воените мисии им биле доставени експлозив и друг воен материјал.

Втората фаза на повлекувањето на ГАЕ од Грција траела од 26 до 31 септември. Во таа фаза, како засилување на постојните единици во Македонија, Германците упатиле повеќе специјализирани единици (инженериски, пешадиски и градежни) со строга наредба да се спречи прекинот на железничката линија. Особено барале да се брани големиот железнички мост јужно од Гевгелија. Исто така, и единиците на македонската војска имале поинаков приод во втората фаза од оваа операција. Тие биле збогатени со искуства за диверзантски дејства. Освен тоа, веќе била формирана и 42-рата дивизија на македонската војска. Искуството и бројноста овозможувале да се применува нова тактика. Така, мали диверзантски групи поставувале заседи. Диверзијата се вршела во моментот на пристигањето на возот или на колоната, а потоа побројни чети или баталјони вршеле напад, додека народот го собирал преостанатиот плен. Со таква тактика, во втората фаза, за неполни пет дена биле уништени: шест воза, шест моста, еден тунел, три железнички станици, седум дигалки за расчистување на пругите, а на преку 100 места колосеците биле оштетени.

Во почетокот на октомври 1944 година започнала третата фаза на повлекувањето на германската војска. Поради влошувањето на состојбата на сите фронтови, на 4 октомври 1944 година Хитлер наредил безусловно повлекување на сите германски единици од Грција и од јужна Македонија и запоседнување фронт на линијата Скадар-Велес-Осоговски Планини-Клисура-(Србија)-Бела Паланка (таканаречена „Сина линија“). Засиленото движење на германските единици во текот на ок-

томври внимателно го следел ГШ на македонската војска и преземал соодветни мерки. ГШ побарал од сите штабови и единици да ги засилат нападите врз комуникациите, да се спречува повлекувањето на германските колони кон север и нивно разбивање. Во таа задача особено биле ангажирани 41-вата и 42-рата дивизија на македонската војска.

Заради честите и големите загуби во жива сила, на 26 октомври Командата на ГАЕ им наредила на командите на корпусите да се ограничи превозот со железницата. Последните единици на ГАЕ од Грција дури на 1 ноември 1944 година ја минале југословенско-грчката граница. Командантот задолжен за Југоистокот лично ѝ наредил на заштитницата на германските сили при повлекувањето да ги разурне сите објекти на сите правци, без оглед на нивното значење од воен аспект, а во прв ред потполно да биде онеспособена железничката линија Солун – Скопје – Косовска Митровица. За таа задача на заштитницата ѝ биле придодадени пионери и оклопен воз и воз којшто, при заминувањето, со челичен плуг ја разорувал пругата.

Во согласност со договорот меѓу Тито и Димитров во Москва, на 23 септември 1944 година во Пехчево бил потпишан договор со кој се овозможило во операциите за ослободување на Македонија да учествува и бугарската Отечествено-фронтовска армија. Оваа спогодба од македонска, односно од југословенска страна, покрај генералот Михаило Апостолски и Бане Андреев, ја потпишал и Светозар Вукмановиќ-Темпо, претставник на Врховниот штаб на НОВЈ, а од бугарска страна ја потпишале генералот Кецкаров и тројца офицери. На разговорите присуствувал и генералот Павле Илиќ, началник на Главниот штаб на Македонија.

Операциите за конечното ослободување на Македонија започнале во октомври 1944 година. Главниот штаб и единиците на НОВ и ПОМ од октомври 1944 година влегле во составот на југословенската војска и го добиле официјалниот назив Народноослободителна војска на Југославија (НОВЈ). Во завршните операции за ослободувањето на Македонија македонската војска го имала следниот распоред: во источна Македонија дејствувал Брегалничко-струмичкиот корпус со 50-тата дивизија на просторот Берово–Пехчево–Делчево, а со 51-вата дивизија во реоните на Струмица и на Радовиш; 16-тиот корпус, односно Кумановската дивизија дејствувала во реоните на Крива Паланка, Куманово, Бујановац и Скопска Црна Гора, а 42-рата дивизија дејствувала на просторот Скопје–Велес–Сува Гора; во јужниот и во западниот дел на Македонија дејствувал 15-тиот корпус и тоа 41-вата дивизија во реонот

Плетвар–Градско–Кавадарци–Гевгелија, 48-мата дивизија била распоредена во западна Македонија, а 49-тата дивизија дејствувала во реонот Битола–Ресен.

Воените дејства за конечното ослободување на Македонија започнале во средината на октомври 1944 година. До 19 ноември 1944 год. целата територија на Вардарска Македонија била ослободена. Македонија ја завршила војната со формирани 33 бригади, 8 дивизии и 3 корпуси.

## 12. Учеството на македонската војска во ослободувањето на Југославија

Главниот штаб на македонската војска, во согласност со новата формација добиена од Врховниот штаб на НОВЈ, на 8 декември 1944 год. извршил општа мобилизација на населението на старост од 18 до 30 години во војската, а над 30 години во милицијата. Според наредбата на Главниот штаб на македонската војска од 6 декември 1944 год., во составот на 15-тиот македонски корпус влегле 42-рата и 48-мата ударна дивизија. Покрај наведените единици, од 18 февруари 1945 год. во составот на 15-тиот корпус влегле и Првата и Втората артилериска бригада. По извршените воено-политички и материјално-технички подготовки, Главниот штаб на Македонија, во согласност со наредбата на Врховниот штаб на НОВЈ, на 1 јануари 1945 год. издал наредба за префрлување на единиците на 15-тиот македонски ударен корпус од Македонија во Срем. До 16 јануари 1945 год. овој корпус бил префрлен во Срем во целиот свој состав, освен Првата и Втората артилериска бригада, кои пристигнале во почетокот на март 1945 год. По пристигнувањето во Белград, единиците биле разместени во Белград и околу Земун. Во меѓувреме, на 5 јануари 1945 год., еден дел од силите на НОВ на Македонија стационирани во Скопје а потоа и во Штип, најотворено се противставиле на учеството на македонските единици на Сремскиот фронт, исфрлајќи ја паролата „За Солун“. Побунетите војници побарале продолжување на воените дејства за ослободување на делот на Македонија под Бугарија и делот на Македонија под Грција. Но, тие барања, во тој момент не биле во прилог на општата југословенска стратегија и политика за иднината на федеративна Југославија и биле осудени од политичкото и воено раководство на НОВ и ПО на Македонија.

Бројната состојба на македонскиот 15-ти корпус на 21 јануари 1945 година изнесувала 15.400 борци од кои 126 биле жени. Во дополнителната бригада што служела за пополнување на единиците во текот на борбата се наоѓале 4.000 луѓе. Артилериските бригади пристигнале во бројна состојба од по 1.250 луѓе. На тоа треба да се додаде дека за сето време додека траела борбата во Срем а и подоцна, сè до крајот на војната, од Македонија биле упатувани воени контингенти до конечната капитулација на Германија. На тој начин од Македонија во завршните операции за ослободувањето на Југославија биле испратени околу 25.000 луѓе. Тоа бил најелитниот дел од македонската војска, односно една третина од нејзиниот состав. Покрај 15-тиот македонски корпус, на Сремскиот фронт се борел и македонскиот баталјон „Јане Сандански". Овој баталјон бил составен од доброволци-Македонци кои живееле во Белград и во неговата околина. Неговата бројна состојба изнесувала 350 борци.

При ослободувањето на вардарскиот дел од Македонија, македонската народноослободителна војска претставувала респективна сила. Главниот штаб на македонската војска, кој по констатирањето на македонската државност на Првото заседание на АСНОМ станал извршен орган на Президиумот на АСНОМ, во ноември 1944 година располагал со 24 пешадиски, четири артилериски, три инженериски, една коњичка и една автомобилска бригада. Бригадите биле групирани во вкупно осум дивизии, а тие во три корпуси. При крајот на 1944 година македонската народноослободителна војска броела 66.000 борци и старешини, нејзиниот број во март 1945 година изнесувал околу 83.000, а во текот на летото 1945 година тој нараснал на околу 110.000 лица. Вкупно, во Втората светска војна, само во вардарскиот дел на Македонија загинале околу 24.000 лица.

Македонското раководство преземало енергични мерки да се озаконат и меѓународно да се признаат придобивките од Националноослободителната и антифашистичка војна на македонскиот народ. Во таквите драматични услови, македонскиот народ успеал барем на еден дел од својата етничка територија да ги материјализира вековните стремежи на многубројните генерации револуционери, борци и патриоти и како придобивка на војната да ја создаде а потоа и да ја зачува македонската држава.

## 13. Македонската држава (1944–1945)

### *13.1. Првото заседание на АСНОМ како поттик за натамошниот развој на НОАВМ*

До Првото заседание на АСНОМ биле формирани и дејствувале пет македонски и една косовско-метохиска бригада, како и пет самостојни партизански одреди. По Првото заседание на АСНОМ тој број видливо се зголемил. Во август 1944 год. се формирале седум, во септември уште седум и во октомври уште осум, што значи нивниот број нараснал на вкупно дваесет и две бригади кои дејствувале во составот на дивизиите.

Бидејќи АСНОМ ја вршел функцијата на највисок ослободителен одбор, истовремено и на највиоск орган на државната власт, неговите активности за натамошното организирање на органите на власта во Македонија биле доста присутни, иако се одвивале во координација со ГШ и политичкото раководство на движењето. АСНОМ бил, исто така, одговорен и за она што се случувало на планот на борбата и на планот на освојувањето на политичката власт. Имено, процесот на создавањето и натамошното организирање и зацврстување на народните одбори продолжил и по Првото заседание на АСНОМ со несмален интензитет. Секако дека свој придонес во овој процес имале зголемениот број единици на ослободителната војска и создавањето на новите слободни територии. Условите битно се подобриле по капитулацијата на Бугарија, бидејќи во многу места што се ослободиле од бугарската власт илегалните органи на власта се легализирале. Таму каде што ги немало, се создавале нови органи. Во времето кога во Македонија се воделе завршните операции за ослободувањето на Македонија веќе дејствувале околу 2.000 народни одбори, иако нивната густина, како и интензитетот на нивното формирање, не биле насекаде исти.

На крајот од 1944 год. настанала потреба за реорганизација на органите на власта. Таа произлегла од преголемиот број НОО (3.184 со 37.870 одборници). Размислувањата оделе кон тоа тие органи да се окрупнат преку формирањето окружни одбори, со помал број околиски и месни НОО.

### *13.2. Подготовките и одржувањето на Второто заседание на АСНОМ*

Крајот на 1944 година во Македонија бил дочекан во слобода. На самиот крај од годината (28–30 декември 1944) се одржало Второто заседание на АСНОМ, исто така значаен државен и политички настан.

Одржувањето на Второто заседание на АСНОМ (во документите означувано како прво вонредно) произлегло од дотогашните успеси, но и од потребите да се продолжи замислениот од во оформувањето на новата држава. На ова заседание, преку поздравите од страна на меѓународната заедница, особено од големите сили, пристигнале повеќе признанија за она што било веќе направено. И од самите Бугари била осудена улогата на Бугарија во текот на Втората светска војна и бил поздравен планот на Македонија за создавање сопствена држава. Од страна на ОФ на Бугарија бил искажан принципиелен став во врска со создавањето на интегрирана Македонија. Тоа го поздравила и македонската емиграција. Во оваа смисла не изостанале поздравите и од Македонците од егејскиот дел на Македонија.

Веројатно било неопходно да се зборува за заедничката борба на македонскиот народ со југословенските народи. Но, во некои сегменти, тоа заедништво добивало пренагласен карактер. Имено, низ Второто заседание на АСНОМ од некои претставници на југословенскиот врв (на пример, Едвард Кардељ) била застапувана тезата за силна и централизирана Југославија како гаранција за иднината на Македонија. Тоа било направено поради претходно пласираните гласови за наводниот „македонски сепаратизам“. Всушност, треба да се признае дека во Македонија, кон крајот на 1944 година и во почетокот на 1945 година, постоела извесна еуфорија. Македонија прва се ослободила и ги верифицирала остварените резултати преку своето заседание, но никако не може да се говори за присутен сепаратизам. Не постоеле услови за поинаков развој на настаните, па затоа сите напори биле насочени кон помошта на другите југословенски народи за конечното ослободување на Југославија. Имало и неоправдана самокритика од страна на некои раководители во Македонија дека малку било направено и малку се прави за заедничката борба, но тие реакции произлегувале од потребата да се следи генералната југословенска линија во општите процеси. Била присутна неоправдана вознемиреност за наводното дејствување на некакви „реакционерни сили“, па така на удар се нашле и чесни луѓе, стопанственици и интелектуалци што не се согласувале со општите

оцени. Против нив безбедносните органи примениле голем степен на самоволие од позиција на сила, употребувајќи репресија.

### *13.3. Работата на Президиумот на АСНОМ во првите месеци на 1945 година*

Положбата на Президиумот на АСНОМ во системот на државната власт во првите месеци на 1945 година останала битно непроменета. Но, се изменила содржината на неговата работа. Продолжиле напорите за организирање на животот во новоослободената држава.

На Второто заседание на АСНОМ се зголемил бројот на членовите на Президиумот, од 17 на 33. Се зголемил и бројот на повереништвата. Меѓутоа, поради искажаните мислења и некои поинакви погледи, од органите во федерацијата потекнала иницијатива за промена во работата во организацијата на Президиумот на АСНОМ. Имено, од страна на федерацијата било побарано Президиумот да формира свое работно тело кое би го сочинувале неколку повереници, а него да го раководи потпретседателот на Президиумот (Лазар Колишевски). Ова барање било доста неразбирливо, бидејќи такво тело не постоело ниту во федерацијата ниту, пак, во другите републики. Президиумот го задржал правото да донесува законодавни акти, но бидејќи се намалила неговата оперативност, тој постепено му ги препуштал работите на Работното тело, а самиот Президиум бил маргинализиран.

Во првите три месеци на 1945 година биле донесени стотина законодавни акти во вид на решенија, повелби или наредби за регулирање разни прашања од општ интерес за народот и за државата.

Лошата кадровска екипираност на народноослободителните одбори, кои на почетокот не биле избирани непосредно, можела да се надмине преку спроведувањето непосредни избори. Донесувајќи го посебниот акт за распишување на изборите, Президиумот на АСНОМ ги прокламирал првите правно изразени принципи на изборниот систем по ослободувањето на Македонија. Врз таа основа изборите се одржале од 11 до 25 март 1945 година. Тие имале големо политичко значење, бидејќи биле први избори во слободната држава и први непосредни избори. Избраните одборници со поголем елан можеле да ѝ пристапат на работата, иако на многу места новоизбраните одбори не останале сосема имуни од бирократските тенденции.

### *13.4. Трансформацијата на АСНОМ во Народно собрание и изборот на првата Влада на ДФ Македонија*

Со одржувањето на Третото заседание на АСНОМ (14–16 април 1945) во Македонија се заокружил еден многу значаен историски период којшто започнал со подготовките за свикување на АСНОМ а завршил со неговото трансформирање во Народно собрание на Македонија и со формирањето на првата Влада на ДФ Македонија. Поради тоа, 16 април треба да претставува датум на завршувањето на Народноослободителната антифашистичка војна во Македонија (1941–1945), а потоа започнува таканаречениот повоен период на развојот.

Одржувањето на Третото заседание на АСНОМ било условено од низа причини. Македонија веќе неколку месеци била слободна. Времето по Второто заседание било исполнето со многубројни и разновидни активности. Президиумот на АСНОМ сметал дека активностите треба да бидат верифицирани од највисокиот државен орган. Освен тоа, сè уште било отворено прашањето за формирањето на првата влада. Втората причина произлегувала од потребите за усогласување на организацијата на власта во републиките со федерацијата. Имено, наместо Националниот комитет за ослободување на Југославија, кој за време на војната вршел улога на влада, на 7 март 1945 година се формирала Привремената влада на ДФЈ. Истото требало да биде реализирано и во републиките, односно да се пристапи кон создавање на т.н. земски влади и кон изедначување на системот на власта.

Така, на 16 април 1945, врз основа на донесените акти на Третото заседание на АСНОМ, се формирала првата Влада на ДФМ. Формирањето на Владата на ДФМ имало длабоко државотворно значење. Таа е првата влада во историјата на македонскиот народ. Без оглед на нејзиното програмско определување за иднината на ДФ Македонија во југословенската федерација, таа имала и политичко-историско значење. Како што е веќе спомнато, од 2 август 1944 па до 16 април 1945 година, нејзината функција ја вршел Президиумот на АСНОМ, кој имал тројна улога. По 16 април 1945 година Президиумот на АСНОМ продолжил да функционира како Президиум на Народното собрание на Македонија, со битно намалени ингеренции во законодавната дејност. Владата на ДФ Македонија станала основниот носител и столб на државната политика во Македонија и го креирала целиот законодавен механизам. Се разбира, не без преголемата интервенција на КПМ, изразена и преку спојувањето на функциите во овие органи.

Иако веднаш по формирањето Владата на ДФМ прифатила да се прилагоди кон централистичкиот систем на југословенското уредување, во некои обасти таа сепак морала да дејствува автономно. Со неа се остварила определбата на АСНОМ за формирање македонска влада, а Македонија го дооформила сопствениот систем од органи на власта како современа држава.

## 14. Просветно-културниот и верскиот живот (1941–1944)

Во текот на Народноослободителната и антифашистичка војна (1941–1945), во Македонија се одвивал културно-просветен и верски живот на македонскиот народ, вклучувајќи ги и националните малцинства. Тој се одвивал напоредно со воените и политичките активности во борбата за ослободување и бил изразен низ повеќе сегменти, а како позначајни може да се издвојат образованите активности, културата и верскиот живот.

Така, на пример, во областа на образованието, НОАВМ претставувала продолжение на долготрајната борба на македонскиот народ за создавање сопствена македонска база за просвета, култура, јазик, уметност, односно борба за еманципација на македонската нација. Истовремено, таа борба се водела против наметнувањето на туѓи образовни и културни програми присутни во Македонија за време на нејзината окупација.

Уште од почетокот на војната, односно од почетокот на востанието од 1941 година, раководството на НОАВМ ја развивало идејата за национална самобитност. Таа идеја се реализирала со употребата на македонскиот јазик во непосредната комуникација и во пишуваните документи. Разни упатства, апели, препораки и слични материјали биле пишувани на народниот македонски јазик, кој бил официјализаран со Решението на АСНОМ за воведување на македонскиот јазик за службен јазик во Македонија.

Во рамките на највисоките воени, политички и државни органи, уште од 1943 година работеле разни агитационо-пропагандни одделенија. Така, во составот на Главниот штаб, биле организирани служби со референтства за школство и за верски прашања. Тие, во рамките на можностите и во согласност со воените услови, преземале активности за да профункционираат основните училишта и да се остварува верскиот живот на населението во населените места.

Првите македонски училишта биле отворени во септември 1943 година на слободната територија во западна Македонија, во неколку села каде што имало услови за тоа. Исто така, на оваа слободна територија верскиот референт организирал собир на православните свештеници.

На Првото заседание на АСНОМ проблемот со описменувањето и образованието на македонското население се нашол меѓу најанализираните прашања. Било предложено да се формира посебна комисија за утврдување на основните принципи на македонскиот литературен јазик и за подготовка на службеното писмо, но и за подготовка на букварот и другите неопходни учебници. Во Президиумот било формирано посебно Поверенство за просвета, кое ја презело улогата на ресорен орган за образование и култура.

На почетокот се изучувал и предметот веронаука, кој подоцна отпаднал поради определбата за одделување на црквата од државата. Набргу потоа биле организирани курсеви за описменување и биле преземени редица оперативни активности за организирање на образовниот систем. Веќе во ноември 1944 година, во поголемите градови на Македонија, биле отворени повеќе гимназии и стручни училишта. Образовниот систем се надоградувал со организирање целосен опфат на популацијата и со отворање на првите училишта на јазиците на националните малцинства во Македонија.

Многубројни биле манифестациите од областа на културата. Тие се манифестирале преку уметничкото творештво на учесниците во борбата, како и преку ширењето на тоа творештво и на други уметнички вредности меѓу самите учесници. Така, за време на овој период, македонското литературно творештво ги продолжило и успешно ги надоградило тематските и естетските вредности, традицијата и континуитетот на книжевната писменост. Писателите војувале истовремено и со зборот и со оружјето, го подигнувале моралот на своите соборци за да истраат во борбата за слобода. Секако, челните места во литературното творештво им припаѓаат на Кочо Рацин, Коле Неделковски, Венко Марковски, но покрај нив се појавиле и многу други творци што ја збогатиле книжевната ризница. Оваа врвна литературна тројка била надополнета со творештвото, иако не многу богато но многу значајно, на Мите Богоевски, Ацо Караманов, Волче Наумчески, Цеко Стефанов Попиванов, кои пишувале на македонски јазик, а потоа следувала новата генерација литературни творци по завршувањето на војната

(Блаже Конески, Славко Јаневски, Владо Малески, Ацо Шопов, Коле Чашуле и други).

Раководството на НОД уште од почетокот на 1941 особено внимание ѝ посветувало на издавачката дејност. Организирањето на тајните техники за печатење и самото печатење, покрај другото, придонесувале за ширењето на македонскиот јазик, просветата и културата. Првите форми на издавачката дејност биле разните прогласи, весници, билтени и друг пишуван материјал.

Во текот на борбата се појавиле педесетина информативни весници, билтени и слични гласила со разни имиња. Меѓу нив најпознати биле: „Дедо Иван“, „Народен глас“, „Млад борец“, „Билтен на ГШ на НОВ и ПО за Македонија“, „Илинденски пат“ и други. Во почетокот издавачката дејност се одвивала преку т.н. партиска техника, раководена од ПК на КПЈ за Македонија, но подоцна таа се ширела преку другите структури на борбата. Така, речиси секоја бригада и покрупна воена единица на македонската војска објавувала свој весник. Од 29 октомври 1944 година во селото Горно Врановци започнало печатењето на првиот македонски дневен весник, еден од симболите на македонската државност, весникот „Нова Македонија“. АФЖ го објавувал весникот „Македонка“. Во Горно Врановци започнала да работи првата радиостаница „Слободна Македонија“, а на 28 декември 1944 година, со директниот пренос на Радио Скопје, започнала работата на оваа куќа која е, исто така, еден од симболите на македонската државност. Свое влијание врз развојот на издавачката дејност имале македонските литературни творци кои своите прилози ги објавувале на македонски јазик во многубројните весници. Иако во воени услови, во рамките на издавачката дејност, како брошури биле објавени 32 наслова, 69 прогласи и соопштенија, збирката на документи – АСНОМ, еден зборник на македонски борбени песни и друго. На тој начин се создала плодна подлога за натамошниот развој на издавачката дејност и воопшто за развојот на македонскиот јазик и културата воопшто.

Музичката дејност, како иманентен дел на секојдневното живеење и војување, била нагласено присутна. Низ песната народот спонтано ги изразувал чувствата, пораките и наклонетоста кон ослободителното движење. Песната, пак, придонесувала за јакнење на ослободителната свест и борбениот морал и била третирана како нивен составен дел. Така се создавала партизанската песна, која се појавила од нотите на музиколозите или, пак, била испеана во некој народен мотив. Затоа во македонскиот фонд на партизански песни се присутни и оригинални

творби но и музички творби со преземени мотиви. Песните ги изведувале соло-пеачи или партизански хорови, кои се појавиле во текот на 1943 година. Во мај 1944 година во Локов бил формиран ансамбл што го добил името „Оперѐта“, кој за кратко време станал популарен меѓу борците и населението. Веќе во втората половина на 1944 година се формирале повеќе ансамбли, а есента истата година во Горно Врановци пристигнале повеќе музички творци: Петре Богданов-Кочко, Тодор Скаловски, Трајко Прокопив, Властимир Николовски и други. Тие придонесле за афирмацијата на македонската песна, како еден од фундаменталните извори за инспирација за борба и за творештво.

Напоредно со музичката се одвивала и театарската (драмска) уметност. На таа основа се одвивала културно-забавната активност во партизанските средини. Културно-забавните приредби, претежно сценски, главно се одржувале по завршувањето на митинзите на кои тематски се говорело за некои пропагандни потреби. Првите форми на театарски претстави се изведувале во вид на рецитали, кратки сатирични творби („врапче“), монодрами, драми, едночинки и слично. Приредбите завршувале со фолклорен дел, но во нивната содржина редовно се наоѓала и по некоја презентација од драмски вид. Од овие активности никнале театарски групи и ансамбли, а потоа произлегло создавањето на Народниот театар. Меѓу првите актерски личности биле Тодор Николовски, Петре Прличко и други.

Ликовното творештво во НОАВМ, без оглед на тоа што на почетокот не го предводеле личности од првата предвоена генерација, своите основи ги поставило низ борбата. Тоа непосредно се поврзало со новата тематика, почнувајќи од втората половина на 1944 година, односно со приклучувањето на неколку уметници во борбата (Василие Поповиќ-Цицо, Томо Владимирски, Димо Тодоровски, Никола Мартиноски, Борко Лазески и уште некои). Тие се вклучиле во работата на Агитпроп во Горно Врановци или, пак, директно во единиците на НОВ, но таму ги немале потребни услови за ликовно творештво па така и бројот на ликовните дела создадени во НОБ е релативно мал.

Периодот на ликовното творештво 1941–1945, иако не е богат со творби, доста е специфичен и создал основа за идното ликовно творештво. Делата што се однесуваат на НОБ во Македонија, понекогаш настанати на самото место, претставуваат најавтентичните ликовни сведоштва и документи за борбата. Кај нив се забележува извесна тенденција на наративност, следена со искреност во ликовниот израз. Поради недостиг на материјал и на други предуслови, главно се создавани

цртежи (најчесто со молив), подготвувани како илустративен материјал за објавување, понатаму дела во дрворез, во линорез и слични техники, додека дела во акварел, со темперни бои или платна сликани со масла биле создадени во мал број.

Инаку, ликовното творештво на творците по потекло од Македонија кои се нашле во логорите не е доволно проучувано. Познати се само остварувањата на Василие Поповиќ-Цицо, кој бил оформен уметник уште пред војната, а бил во неколку логори во Германија. Познати ликовни творци од периодот на НОВ се: Стеван Несторовски, Драги Тозија, Ангеле Иваноски Лазар Личеноски, Бранко Шотра (не по потекло, туку борец во Македонија), Тоде Ивановски, Борко Лазески, Никола Мартиноски, Томо Владимирски, Нико Този, Ристо Лозаноски, Јордан Грабулоски, Славко Брезовски, Вангел Коџоман и други.

# ЕГЕЈСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА ВО ВТОРАТА СВЕТСКА ВОЈНА

## 1. Окупацијата и поделбата на егејскиот дел

Ослободителната војна (1941–1945) во егејскиот дел на Македонија се одвивала во рамките на ослободителното антифашистичко движење на Грција. Поради тоа таа би можела да се подели на три етапи: *првата*, од почетокот на Втората светска војна 1939 до 8 ноември 1940 година, кога агресорот, користејќи ја својата надмоќ, на некои сектори успеал да ја истисне грчката војска; *втората*, од 8 ноември 1940 до 6 април 1941, кога зајакнатите грчки единици ги нападнале италијанските, ги протерале од грчката територија и зазеле градови во Албанија (Корча, Москополе, Подградец), и *третата*, по 6 април 1941 година.

На 6 април, кога германските сили ги нападнале Југославија и Грција, и во двете држави отпорот бил брзо совладан. По окупацијата на Грција, егејскиот дел на Македонија бил поделен на три окупациони зони, кои им припаднале на три држави: Бугарија, Италија и Германија. Најголемиот дел, односно централната и западната област од егејскиот дел на Македонија, каде што мнозинско население било македонското, останал под управа на квислиншкиот генерал Георгиос Чолакоглу. Неговата квислиншка власт особено го имала под внимание македонскиот народ, создала вооружена жандармерија, вршела терор и соработувала со германските власти во борбата против движењето.

Недефинираните или, пак, недоволно јасните разграничувања на окупационите сили во овој дел од Македонија создавале пермантни тензии и претензии на едните спрема другите. Бугарија имала претензии на цела Македонија, но Хитлер, сепак, покажувал наклонетост кон Грците, со намера да ги придобие за да ја прифатат квислиншката влада на Чолакоглу. Така ги спречувал обидите на Бугарија за прошириу-

вање на нејзината окупациона зона. Истото се случувало и со Италија, која работела на тоа да ја прошири творбата што ја направила самата, односно „Голема Албанија“. Од друга страна, пак, тоа предизвикувало реакции кај Грците. Чолакоглу создал апарат за елеминирање на пропагандните настојувања и често манипулирал со наводната „автономија на Македонците“. Италија ги признавала националниот идентитет на Македонците, нивниот јазик и култура и не ги оправдувала бугарските територијални претензии, мотивирани од тоа дека Бугарија се борела за „бугарското“ население во Грција.

## 2. Македонските антифашистички организации

Македонската антифашистичка организација (МАО) во текот на 1941 била првата македонска организација што се појавила во овој дел од Македонија. На тоа претходеле релативно поволни услови, истата година за искажување на политички, верски и културни пројави на Македонците. Тие биле прифатени и од Пленумот на КПГ во јануари 1942 година, што ги охрабрило Македонците за антифашистички отпор. Како резултат на тоа, во 1943 г. се појавил СНОФ (Славјано-македонски народноослободителен фронт) за Костурско и Леринско, чии основачки собранија се одржале во декември 1943, кога биле избрани окружните раководства за двата реона. СНОФ успеал да се масовизира за кратко време, но раководството на КПГ, кое со својот националистички однос не го поддржало македонското движење, барало да се расформира овој фронт и да влезе во состав на ЕАМ (Грчки народноослободителен фронт), раководен од Грци. Во фазата на расформирањето на СНОФ, една група македонски активисти што не го прифатиле тоа се отцепиле, продолжувајќи ги идеите на СНОФ. Но, против нив, биле преземени воени акции. Со согласност на ГШ на НОВ на Македонија, тие биле приморани да се повлечат и да преминат на териториијата на вардарскиот дел од Македонија, односно на планината Караорман.

## 3. Македонските воени единици

Воени единици составени од Македонци од егејскиот дел на Македонија се формирале во јули и во август 1943 во повеќе реони во Костурско. Тие биле составени од активисти и од авторитетни личности.

Нивното формирање имало политичко и национално значење за Македонците, но учествувале и во борбените дејства на страната на ЕЛАС (Ослободителна армија на Грција) во борбата против окупационите сили за ослободување на земјата. Подоцна, во текот на 1944 година, врз истите принциии биле формирани Воденскиот македонски баталјон, а на 2 август 1944 и Леринско-костурскиот македонски баталјон „Гоце“. Бројот на нивните борци, зголемувајќи се постепено, до октомври 1944 година нараснал на 1.500 борци.

Кога станува збор за расформирањето на македонските воени единици, клучни биле политичките настани во Грција. Во Казерта, Италија, бил потпишан договор меѓу претседателот на владата, Папандреу, во присуство на претставник од Велика Британија, ЕЛАС да се стави под командата на коалиционата влада. Дејството на македонските единици ѝ ја отежнувало позицијата на КПГ која, исто така, влегла во коалиционата влада на Грција. Папандреу и претставниците на другите партии што не го признавале македонското малцинство во Грција не прифатиле во заедничката борба да дејствуваат посебни македонски единици, имајќи ги предвид националните аспирации на Македонците. Затоа раководството на КПГ донесло решение да се расформираат македонските балталјони. Бидејќи тие одбиле да го сторат тоа, биле нападнати од страна на единиците на ЕЛАС, а потоа биле принудени да ја напуштат територијата на Грција и да преминат во вардарскиот дел од Македонија. Единиците што се повлекле и единицата „Гоце Делчев“ од Бугарија, на 18 ноември 1944 година, ја формирале Првата егејска ударна бригада.

## 4. Македонските политички организации и односот на КПГ спрема македонското национално прашање

Обидите на Македонците во егејскиот дел на Македонија за осамостојување на нивното националноослободително движење не биле успешни. За тоа постоеле повеќе причини, но клучна била поделбата на Македонија. Големите сили, особено Велика Британија и САД, ја почитувале желбата на Грција, која се противела Македонија во каква и да е форма да се оддели од Грција, да се осамостои или да стане дел од некоја словенска држава. Но, македонско национално движење постоело, се развивало и повремено се наметнувало како фактор. Во периодот на Втората светска војна КПГ која, исто така, била против

признавањето на македонската нација, се солидаризирала со грчките граѓански партии. Таа повремено искажувала ставови во кои се поддржувала рамноправноста на македонското национално малцинство во рамките на Грција, но често се повлекувала, притисната од другите грчки граѓански партии. Така, таа, македонското прашање повеќе го третирала како тактичко отколку како принципиелно прашање. Кога КПГ се обидувала со оружје да го реши прашањето на власта во Грција се вртела кон Македонците, нудејќи им извесни национални права. Но, кога се договарала со другите граѓански партии за постигнување национално единство за ослободување на Грција, ги занемарувала нивните права, па дури и отворено се борела против нив. Таа не го сфаќала во задоволителна мера значењето на македонските политички партии и на македонските воени единици во борбата против окупаторот, плашејќи се дека ќе треба да му се признае правото на самоопределување на македонското малцинство во Грција.

Основањето на македонските политички организации и на македонските воени единици на оваа територија на почетокот било толерирано поради потребата што повеќе луѓе и места да се вклучат во Антифашистичката војна. Тие политички организации и воени единици одиграле улога против антимакедонската пропаганда од која и да било страна, но не успеале да се наложат, ниту да го поставаат македонското национално прашање како фактор кој би го издејствувал неговото поволно решавање. Нивната активност подоцна била попречувана поради гласното истакнување на политичките ставови. Секако, тие организации не може да се обвинат за нивната слаба активност, туку пред сè факторите надвор од нив ја одиграле клучната улога. Основната содржина на идеолошката и политичката дејност и пропаганда на МАО била насочена кон популаризацијата на целите на ослободителната борба, декларирајќи се дека ги продолжува традициите на славниот Илинден и дека се разобличуваат грчката и бугарската националистичка политика. Поради таквите ставови таа станала трн во окото на грчките националистички организации (ИВЕ, ПАО, ЕКА) и била обвинувана како автономистичка и сепаратистичка. Од друга страна, некои македонски политички организации (СНОФ), покрај општите околности во Грција и присутниот анимозитет кон нив, појавиле и сопствени слабости. Така, на пример, во текот на војната СНОФ не успеала дури ниту да ги институционализира во единствена организација во окрузите Костур и Лерин, меѓу другото и поради недостигот од раководен политички субјект и присутните меѓусебни недоразбирања.

## 5. Ослободувањето на егејскиот дел од Македонија

Самото значење на Грција, односно на северниот дел (егејскиот дел на Македонија), ѝ наложило упорна борба (3–22 јули 1944) на Германија за задржување на нејзините окупаторски позиции. Таа, соочена со опасноста да биде пресечена од страна на сојузничките сили, презела мерки за обезбедување на патот за повлекување на нејзините сили кон север. Важна комуникација за остварувањето на таа цел биле правците Кожани – Кајлари – Лерин – Битола и Кожани – Бер – Солун. На овие правци биле чистени единиците на ЕЛАС. На почетокот тие трпеле загуби, но по новонастаната ситуација доста се консолидирале. Ослободителните сили, односно ЕЛАС, постепено и со упорна борба ги ослободувале градовите што биле под германска власт. Обласното раководство на КПГ за Македонија сметало дека грчката реакција, со помош на Велика Британија, сакала за да ги спречи влегувањето на ЕЛАС во Солун и завладувањето на просторот помеѓу Вардар и Струма. Но, ЕЛАС не се откажувала од ослободувањето на Солун туку, напротив, концентрирала свои сили и на 31 октомври го ослободила градот, а веќе во почетокот на ноември 1944 германските сили ја напуштиле северна Грција, односно бил ослободен егејскиот дел од Македонија.

## 6. Поразот на ЕЛАС

Оружените востание и отпорот во Грција, раководени од КПГ, завршиле со пораз бидејќи левицата не успеала да ја преземе власта, а во Грција се вратил предвоениот режим. За ваквиот развој на настаните за време на војната и потоа решавачка улога имале големите сили. Грција влегла во сферата на влијание на западните сојузници. Поразот на ЕЛАС бил неминовен. Претседателот на владата, Г. Папандреу, во договор со командантот на британските воени сили генералот Скоби, наредил демобилизација на ЕЛАС. Но, тоа не се одвивало едноставно, бидејќи ЕЛАС одбила да се расформира. Биле ораганизирани протестни собири за чие смирување било употребено оружје. Интервенирале британските воени сили, меѓу кои и единиците на ЕЛАС се воделе едномесечни борби. Судирот завршил со примирје што го побарала КПГ. Така, на крајот од февруари 1945 година, ЕЛАС била разоружана.

Македонците од егејскиот дел на Македонија масовно се вклучиле во Антифашистичката војна како дел на ЕЛАС и дале видлив придонес за победата над фашизмот. Во војната загинале речиси три илјади Македонци, а дваесетина илјади биле приморани да ги напуштат своите огништа поради барањето на нивните национални права.

## 7. Културно-образовните придобивки за Македонците во егејскиот дел од Македонија

Македонците од егејскиот дел на Македонија, со нивното учество во Народноослободителната војна, оствариле само некои културно-образовни и придобивки. Знаејќи ги желбите на Македонците во егејскиот дел на Македонија, раководството на отпорот во Грција, со цел да ги придобие за помасовно учество, направило некои отстапки во нивна полза. Такви отстапки биле присутни во областа на издавачката дејност и во некои други области. Така, кон крајот на 1942 година, Реонскиот комитет на КПГ за областа Преспа кај Лерин започнал да го објавува весникот „Преспански глас“. Македонската антифашистичка организација (МАО) за Воденско во текот на 1943 година го издавала весникот „Црвена ѕвезда“, а Окружниот комитет на СНОФ за Костурско го објавувал „Славјаномакедонски глас“. Овие и некои други изданија се печателе на македонски јазик, како што биле печатени и други пишувани текстови од издавачката дејност.

Напоредно со овие активности се постави и прашањето за отворање училишта на мајчин јазик. Подготовките за тоа биле направени во август 1944 година. Македонскиот буквар и читанка ги составила посебна комисија, затоа што не можело да се замисли описменување без буквар и читанка. Букварот бил издаден во 150 примероци и бил дистрибуиран во Леринско и во Костурско.

Се работело и на отворање учителски курсеви, каде што предавале македонски учители. Слушателите на курсот предавањата ги следеле на македонски јазик. Кон средината на октомври, слушателите на курсевите станале учители во училиштата во Костурско и во Леринско и се вклучиле во училишната работа. Но, поради недостиг на учебници, се користеле и грчки, кои биле преведувани за потребите на македонските деца.

За афирмација на македонската национална култура и идеја во Костурско, во февруари 1944 година, биле формирани македонски кул-

турно-уметнички друштва и групи во повеќе македонски села. На приредбите најчесто била изведувана драмата на Којдан Чернодримски „Македонска крвава свадба“. Се појавиле и песни на македонски јазик (на пример „Нетрам“). Но, со реставрирањето на предвоениот режим од февруари 1945, престанало да се употребува сè што имало македонски предзнак.

# ПИРИНСКИОТ ДЕЛ НА МАКЕДОНИЈА ВО ВТОРАТА СВЕТСКА ВОЈНА

### 1. Подготовките, почетокот и текот на востанието

Во територијата на пиринскот дел од Македонија, набргу по германскиот напад на СССР, подготовките за оружено востание започнале под раководството на БРП.

Нападот на Германија врз СССР бил повод ЦК на БРП да донесе решение за почеток на востание. Подготовките биле најинтензивни во пиринскиот дел од Македонија. Тоа може да се објасни со тоа што таму дејствувале силни партиски организации кои ја поддржувале политиката на БРП и го прифатиле решението за оружено востание. Иницијатор на таа активност бил Окружниот комитет на БРП за пиринскиот крај. Тој орган презел мерки да се засолнат активистите на кои им претстоело апсење и да се илегализираат, а потоа да се пристапи кон вооружување. Членовите добиле задачи и реони на кои требало да дејствуваат. Во реонот на Разлог, на крајот од јуни 1941 веќе се формирала првата партизанска чета и биле изведени и првите акции, а кон крајот на јули се формирала уште една.

Напоредно со вооружувањето, пиринските одреди вршеле и политичко-пропагандна дејност. Нивната активност постепено била прифаќана особено од младината. За секретар на Окружниот комитет на БРП, на 23 септември 1941 година, бил избран Никола Парапунов. Со негова помош во текот на есента биле извршени промени уште во некои партиски раководства. Меѓутоа, во текот на зимата партизаните биле приморани да се повлечат од горите и да живеат легално или полулегално кај нивни јатаци.

Дејствувањето на партизанските групи било отежнато поради зголемената будност на бугарската полиција. Каналот по кој се доста-

вувало оружјето од линијата Метаксас од југ бил провален, а повеќе активисти биле затворени. Меѓу нив се нашле и членови на Окружниот комитет, што доста повлијаело на активностите. Во судските процеси биле донесени неколку смртни пресуди, а една од нив била извршена. Тоа оставило други негативни последици. Се појавила одредена колебливост, особено во централното партиско раководство на БРП, каде што се заговарало да се причекаат „подобри времиња“ за борба. Парапунов не се согласувал со тоа и размислувал да се промени нешто во начинот на дејствувањето. Тој истакнувал дека без учеството во Антифашистичката војна, Македонија и македонскиот народ не ќе можат да ја стекнат својата слобода. Биле презмени и чекори за поврзување на партизанското движење во пиринскиот со партизанските движења во егејскиот и во вардарскиот дел од Македонија. Во овој период била изведена акција во градот Горна Џумаја.

## 2. Оружената борба во текот на 1943 година

Во текот на пролетта 1943 година и антифашистичкото движење во Бугарија зело замав. Бил направена реорганизација. Пиринскиот дел на Македонија ја сочинувал Четвртата зона. Во тој период се формирал Горноџумајскиот партизански одред „Никола Калапчиев“. По неговото формирање одредот остварил неколку забележливи акции. Во април 1943 се одиграле неколку политички активности, а на 1 мај 1943 се формирал одредот „Јане Сандански“. Бил отпечатен првиот број на в. „Работничко знаме“, орган на РП во Разлошко. Неговите воени дејства биле ограничени на Разлошка, а делумно на Неврокопска и Светиврачка околија. Пред настапување на зимата 1943/1944 одредот се поделил на три дела.

## 3. Масовизирањето на оружената борба во текот на 1944 година

Во 1944 година, поради промена на општата воена состојба, се почувствувал нов подем на востанието. Освен капитулацијата на Италија на 8 септември 1944, голема улога имало и напредувањето на сојузниците (СССР, САД и Велика Британија) на фронтовите. Тоа се одразило и во другите земји во кои се воделе антифашистички борби

(Грција и Југославија), а се одразило и во Бугарија. Меѓутоа, загубите на одредот „Никола Калапчиев“ (загинувањето на командантот Арсо Пандурски и на Никола Парапунов), не можеле брзо да се надоместат. Се формирале нови органи, нивното седиште било пренесено во Разлошко, па состојбите биле релативно консолидирани. Разлошкиот партизански одред се преименувал во „Никола Парапунов“, а бројот на партизаните се зголемил на 75. Овој одред остварил неколку успешни акции во Пиринско. Тоа предизвикало гнев на полициските структури, кои презеле жестоки акции. Без судски процес, на 29 мај 1944, биле ликвидирани 14 борци.

Зголемувањето на бројот на партизанските одреди во текот на 1944 година како и на нивната пополнетост со борци, биле во постојан подем. Разлошкиот партизански одред се реорганизирал во три баталјони, кои развиле борбени активности во Горноџумајско. Во 1944 нови партизански одреди се формирале во Неврокопско, Светиврачко и во Петричко.

Така, по тригодишното дејствување, пред 9 септември 1944, партизанското движење во Бугарија станало доста масовно. Во овој период тоа го достигнало својот врв. Партизанските единици ја презеле контролата над ситуацијата во овој регион. На 9 септември, кога капитулирало Царството Бугарија, тие слободно влегле во сите градски центри со цел да се вклучат во формирањето на новата власт на Отечествениот фронт.

### 4. Обидите за обединување

Треба пред да се има предвид фактот дека антифашистичките движења на Македонците во Бугарија, во Грција и во Југославија не биле раководени од еден центар. Навистина, нив ги раководеле комунистички партии, но тие имале различни ставови за македонското национално прашање. Сепак, кај борците се појавиле идеи за соработка и за евентуално обединување на партизанското движење и на македонскиот народ по ослободувањето. Иницијативи пристигале од сите три страни, иако не со ист интензитет.

Така, директни контакти меѓу Македонците од пиринскиот дел на Македонија и претставниците на ГШ на НОВ и ПОМ, ако се исклучат делегирањето на претставници од пиринскиот крај на Првото заседание на АСНОМ (2 август 1944) биле воспоставени на 10 октомври 1944

година. Од страна на ГШ присуствувале Михајло Апостолски (командант) и Бане Андреев (политички комесар), а од пиринскиот дел на Македонија Крсто Стојчев и Крум Радонов. Во следниот период контактите зачестиле, особено по 9 септември 1944 година, кога се остварувале и непосредно и на разни нивоа. На првата средба Крсто Стојчев ја искажал желбата за обединување на македонскиот народ. Таа желба јасно била искажана на Второто (прво вонредно) заседание на АСНОМ одржано во Скопје на 28–30 декември 1944 година од страна на претставникот на Бугарската влада и на ОФ Бугарија. Овие ставови на Владата на ОФ Бугарија повлијаеле македонскиот народ да поверува дека до таквото обединување, по завршувањето на Втората светска војна, сепак ќе дојде. Меѓутоа, не поминало многу време веќе се создале непремостливи пречки за остварувањето на тој идеал на македонскиот народ, иако со неговото масовно учество во војната тоа обединување народот го заслужи.

# ФЕДЕРАЛНА МАКЕДОНИЈА ВО ЈУГОСЛОВЕНСКАТА ФЕДЕРАЦИЈА (1945–1991)

Периодот по Третото заседание на АСНОМ во 1945, па сѐ до осамостојувањето на Република Македонија во 1991 година, претставува единствен и во основа неделив, но во историско-периодизациска смисла во него може да се издвојат неколку покарактеристични етапи. Притоа, секоја етапа има свои карактеристики иако, во основа, секоја од нив претставува нов чекор кон осамостојувањето на Република Македонија. Треба да се има предвид и тоа дека развојот на НР Македонија во голема мера беше условен од оној на југословенската федерација, која функционираше како држава со централизирана власт.

Со преименувањето на АСНОМ во Народно собрание на ДФ Македонија и со формирањето на првата Влада на ДФ Македонија на 16 април 1945 година започна првата етапа, односно периодот на административно-централистичкото управување и на етатизација во кој, освен кон обновата и изградбата на земјата, активностите беа насочени и кон јакнењето на федерацијата и на нејзината власт. Кон крајот на следната 1946 година беше донесен Уставот на НР Македонија. Тоа е првиот уставен документ во историјата на македонскиот народ кој, всушност, беше во функција на етатизацијата на власта, инаку веќе зацртана со Уставот на ФНРЈ, донесен на почетокот од истата година. По неколкугодишното функционирање, во 1953 година тие беа заменети со нови уставни документи. Во нив беа внесени промени што овозможуваа олабавување на административно-централистичкиот систем на власта и на воспоставените односи во државата. Таквите промени понатаму се

одразија доста поволно во споредба со состојбите што постоеја во другите земји на таканаречената „народна демократија“ во југоисточна Европа, но тоа не беше доволно за посамостоен развој на НР Македонија наспрема федерацијата.

### 1. Административно-централистичкиот период (1945–1953)

Административно-централистичкиот период во НР Македонија започна напоредно со воведувањето на административниот централистички систем во југословенската федерација, по кого и е наречен овој период, бидејќи беше во функција на нејзиното јакнење. Сепак, тој во Македонија има некои свои специфичности и посебности. Со сите негови слабости, тоа е период во кој беа направени првите чекори во „заодувањето“ на македонската држава, за разлика од некои други републики, кои веќе имаа каква-таква државотворна традиција. Тешкотиите што неминовно се појавија во оваа етапа, овде беа поголеми. Имено, во текот на првите години непосредно по ослободувањето на земјата, со постојниот занес од успехот во војната и од конституирањето на македонската држава, со силен ентузијазам, мотивиран делумно и од агресивната партиска пропаганда, се пристапи кон обнова на земјата и кон организирање на државната економијата. Техничката хендикепираност, која во Македонија беше најизразена, се надоместуваше мануелно и со примитивни средства. На странски капитал не можеше ни да се помислува, бидејќи идеолошките предрасуди спрема капиталистичките односи во Македонија, која беше најревносен исполнител на замислите на федерацијата, тешко се надминуваа. Поради тоа Македонија не ги искористи реалните можностите што се нудеа од САД преку таканаречениот Маршалов план за обнова на земјите настрадани во антифашистичката војна.

Веднаш по ослободувањето интензивно се започна со менување на сопственичките односи, во функција на подржавување на приватната сопственост. Промените се одвиваа доста болно. Конфискацијата, експропријацијата и аграрната реформа, како форми на подржавување на приватната сопственост, имаа за цел да извршат промена на титуларот на сопственоста, но во нив беа содржани и политички цели и намери, да стекнат имот учесниците во војната. Имено, мнозинството учествуваше во неа со таков мотив, а факт е дека тоа им било ветувано на луѓето од страна на организаторите на борбата. Некои привилегии што

требаше да се обезбедат се подразбираа само по себе и тие беа очекувани. Особено беа болни промените во аграрно-сопственичките односи. Се уриваше постојната традиција во аграрот, па земја добиваа и такви учесници што ниту можеа ниту, пак, сакаа да ја обработуваат. Приватната сопственост на земјата беше ограничена на прилично мал посед, кој не можеше да создава акумулација, туку обезбедуваше само преживување. Од друга страна, производителите беа должни да ги продаваат своите производи по цени што им ги определуваше државата, а тоа доста дестимулативно се одразуваше на производството.

Промените во целокупната сопственичка структура не беа пресметани да се стимулира продуктивноста, туку да се стимулира државата сопственост. Претпријатијата беа опфатени од гломазни и бирократски главни и генерални дирекции, кои ги собираа приходите од производството, а на работниците им обезбедуваа буџетски средства. Производството и растот беа планирани во рамките на петгодишни планови, по примерот на советските „петолетки", притоа, не беше важно дали планираните производи ги бара пазарот. Па така, за пазарна економија не можеше да стане збор, а тоа негативно се одрази на економскиот развој.

Веднаш по нејзиното формирање, Владата на ДФМ, повикувајќи се на воените успеси и особено на успехот во конституирањето на македонската држава како највисок историски дострел дотогаш, објави акт познат како Декларација на Владата на ДФМ. Во голема мера таа беше копија на Декларацијата што во почетокот на март 1945 година ја објави владата на Јосип Броз Тито. Во неа се напуштени некои изворни решенија содржани во документите на АСНОМ, како на пример определбите во Декларацијата на АСНОМ, иако на нив се повикува. Ова особено се однесува на сопственоста, која во Декларацијата на АСНОМ се гарантираше како едно од основните права на човекот и граѓанинот. Декларацијата на Владата на ДФМ се занимава со политички и идеолошки прашања, како на пример јакнењето на „братството и единството" на југословенските народи. Таа се определи да работи на создавање цврста југословенска федерација, држава во која Македонија би опстојувала како нејзина членка. Се сметало дека тоа е единствениот „правилен" избор за иднината на македонскиот народ и неговата држава. Затоа, уште од самиот почеток, Владата на ДФМ интензивно го помагаше водењето, а и самата водеше „цврста" пројугословенска политика, додека за унапредувањето на стопанскиот развој на

заостанатата федерална Македонија се ангажираше малку. Нејзините очекувања главно беа насочени кон југословенскиот врв.

Фаворизирањето на административно-централистичкиот модел на управување во југословенската федерација, а со тоа и во одделните републики во неа, во голема мера беше предизвикано и од општите општествено-економски и политички прилики во Југославија. Во тие околности, кога сè уште не беше јасно како ќе се прифати воведувањето на комунистичкиот систем на уредување, кога уште беа присутни одделни опозициони истапувања и незадоволство од начинот на подржавување на сопственоста, како и од решавањето на националното прашање, југословенската раководна структура сметаше дека е загрозено воспоставувањето на системот на новата власт и беше присутен страв од реставрирањето на стариот предвоен систем во Кралството Југославија. Факт е дека и однадвор одделни земји, сојузнички во движењето и во борбата против фашизмот, го поттикнуваа и го помагаа реставрирањето на капиталистичките односи во новата југословенска држава. Па така, конституирањето на новата власт во Југославија и во Македонија се одвиваше во неповолни политички услови и состојби, диктирани од надворешниот фактор. Одделни западни земји изразуваа отворено незадоволство од изборот на системот на државното уредување во Југославија по моделот на Советскиот Сојуз, бидејќи нивната основна идеолошка доктрина беше борбата против комунизмот како опасно зло не помало од комунизмот. САД побара преиспитување на договорите што беа заклучени со Кралството Југославија, додека Велика Британија веќе заговараше спуштање на „железна завеса“ кон Исток. Советскиот Сојуз ѝ даваше поддршка на Југославија, а тоа на Запад беше толкувано како обид да се воспостави советска контрола над средна и југоисточна Европа. Јазот на недоразбирањата се продлабочи по избувнувањето на Граѓанската војна во Грција, 1946 година, кога Британија и воено интервенираше за да ја спречи наводната „советизација“ на Грција. Тој настан беше искористен за воведување терор и прогонување на Македонците од Егејска Македонија, а тоа, покрај политички последици, во Македонија предизвика и сериозни економски тешкотии наложени од потребата да се згрижат бегалците. Агресивноста на грчката десница спрема Македонците беше мотивирана и од некои неодмерени изјави на одделни функционери од федерацијата, но и од расположението на македонското ослободително движење во Грција спрема новосоздадената држава во југословенската федерација. Поради очигледната определба за воведување на комунистичкото уре-

дување во Југославија, капиталистичките земји долго време тактизираа и одбиваа да ги прифатат и да ги признаат промените во неа.

Таква клима на страв беше присутна и во Македонија иако, реално гледано, не постоеше толкава опасност како што се заговараше од постоењето на наводниот „македонски сепаратизам“. Сепак, извесен сепаратизам пројавуваа некои групи од албанска националност, организирани во војната низ системот на Бали комбтар, но тие остатоци не беа силни и беа разбиени во текот на 1945 година. Не ретко опасноста од постоењето на наводниот „народен непријател“ беше смислено лансирана за да може да се инсталира силна државна власт и поголема контрола над масите. Таквата политика водеше кон репресии спрема оние што пројавуваа незадоволство од новиот режим. Овие појави не само што не ја одминаа Македонија туку во неа, како најпослушна членка на федерацијата, се создадоа поволни услови за пресметка со неистомислениците.

Донесувањето на уставните документи се сметаше за клучен момент во конституирањето на административно-централистичката власт. Но, како што е спомнато, тоа мораше да се реализира во неповолни политички и економски услови. Донесувањето на овие правни акти беше потребно да се направи затоа што Југославија како федерација и нејзините републики немаа основни акти кои би го определиле нивното функционирање како држави. Навистина, беа донесени општи прописи според кои правото од бившата кралска југословенска држава, која се распадна во Втората светска војна, можеше да се применува, но само доколку тоа не е во спротивност со новото уредување на државата и на новите општествени односи што се создаваа. Но тоа беше недоволно. Истото правило беше прифатено во документите донесени од АСНОМ и доследно почитувано кога беа во прашање прописите во Македонија. Но, за разлика од некои други републики, подготовките за донесување на првиот устав на НР Македонија не се одвиваа врз некоја утврдена политичка платформа, туку се чекаше најнапред да се донесе Уставот на федерацијата, а потоа и на републиките. Уставот на федерацијата ги определи рамките и на републичките устави, но во Македонија изостана јавната дискусија за предложените уставни решенија, за разлика од некои други поразвиени републики каде што таквата дебата овозможи полиберални решенија. Така, Уставот на ФНР Југославија и Уставот на НР Македонија беа плод на општиот амбиент што постоеше во државата. Со нив беа уставноправно санкционирани административно-централис-

тичките тенденции и определби во конституирањето на југословенската федерација. Затоа, при нивното донесување, не изостана решавачката улога на Комунистичката партија, па освен во фазата на нивното донесување, таа си обезбеди и натамошна раководна позиција. Уставот на НР Македонија, иако е со многу недоречености, како прв документ во историјата на македонскиот народ од таков карактер е исклучително значаен документ. Така се верифицираа напорите за создавање на македонската држава со највисок државен акт, со што Македонија доби нов квалитет во нејзината државност. Некои прашања имаа чисто формално значење. Многу права се пропишани како права на држава, но поради постојниот централизиран систем во федерацијата тие во практиката не беа остварливи. Клучните функции во државата (одбрана, внатрешни и надворешни работи) ѝ припаѓаа на федерацијата, а за другите секоја република мораше да се консултира со органите во федерацијата. Со тоа беа редуцирани некои права од републичка надлежност што Македонија ги имаше од 1944 до 1946 година, согласно со документите на АСНОМ. Секако, тоа имаше видливо влијание на натамошната забрзана централизација на власта и врз постепеното напуштање на решенијата од АСНОМ.

Македонскиот народ, непосредно по завршувањето на војната, беше опседнат со проблемот на неговото обединување. Ова дотолку повеќе и поради трагичните настани за време на Граѓанската војна во Грција. На тоа го упатуваа и многубројните повици за време на војната кон неговото обединување. Тоа прашање стана особено актуелно во пиринскиот дел од Македонија. Во Бугарија се разви антифашистичко движење, меѓутоа, како држава со царска власт, таа ѝ припаѓаше на Хитлеровата коалиција. Тоа на Бугарија ѝ донесе извесна инфериорна положба, па по 9 септември 1944 година, кога беше воспоставена власта на Отечествениот фронт на Бугарија со помош на Советскиот Сојуз, се сметаше дека е можно или дека е блиску и обединувањето на македонскиот народ од трите дела на Македонија. На многу голем одглас и прифаќање во Бугарија наидоа достигнувањата во конституирањето на Македонија како држава во југословенската федерација, без оглед на степенот на нејзината самостојност. Македонската емиграција, а и некои официјални органи на Бугарија, повикуваа да се примени истиот модел на македонската државност што беше остварен во Југославија, односно во вардарскиот дел од Македонија. Бугарија ѝ се приближи на Југославија, меѓу другото, и поради претстојните мировни преговори во Париз, 1946 година, т.е. нејзиното ослободување од воени репарации

па, иако формално, сепак прифати некои југословенски барања за решавање на македонското национално прашање. Но, на Париската мировна конференција македонското прашање не било поставено како југословенско барање за негово решавање, туку било одбегнато меѓу другото и поради грчкото противење. Тоа било неформално поставено во контекстот на територијалните претензии на Грција спрема Југославија, односно Македонија. Сепак, по потпишувањето на Париските мировни договори во 1947 година, како и на билатералните спогодби меѓу ФНР Југославија и НР Бугарија истата година на Блед, дојде до интензивирање на меѓусебната соработка, а во тие рамки и на бугарското признавање на македонската нација, нејзината култура и историја. Во рамките на познатата „културна автономија“ во пиринскиот дел од Македонија беа отворени македонски училишта и неколку институции од областа на културата. Се интензивираа и преговорите за создавање федерација меѓу двете земји, со вклучување на Македонија, како можност за трајно решавање на македонското прашање, како што бараа македонските програмски документи – обединување на македонскиот народ. Меѓутоа, ниту на едната ниту на другата страна немаше искрена волја и желба, а и тоа што беше направено се прекина во 1948 година, кога се појави спорот меѓу Југославија и земјите од Информбирото, со што ѝ се стави крај на таа идеја.

Информбирото беше оној клучен настан што предизвика сериозни последици. Настанот беше типичен продукт на централистичко-етатистичките односи во Југославија и во Советскиот Сојуз и придонесе за натамошна централизација на југословенската федерација. Тој се појави во 1948 година меѓу Југославија, од една страна, и земјите од „народната демократија“, предводени од Советскиот Сојуз, од друга страна. Се случи во време кога во Македонија сепак беа постигнати некои почетни резултати во оформувањето на власта, во економската обнова, во организирањето на стопанството, на просветно-културниот живот и на функциите на општествените дејности. Откажувањето на договорите што Југославија ги имаше склучено со земјите што останаа под политичката контрола на СССР особено се одрази на македонската економија, која беше послаба од економиите на другите републики. Југославија како држава, поради нејзината изолација од Исток, се најде на политички крстопат. Се постави прашањето како да продолжи понатаму, како да го изградува системот на југословенското комунистичко уредување а притоа сепак по нешто да се разликува од оној во СССР. Кон ова треба да се спомне и стравот (или реалноста) од

советска интервенција во Југославија, кој предизвика болни внатрешни политички репресии. Сепак, судирот на Јосип Броз и на Југославија со Сталин и со СССР и со земјите што ги поддржаа во 1948 година имаше и нешто позитивно за Југославија. На економски план тоа беше поддршката од западните земји, а на политички поместувањето кон извесни демократски процеси во демократскиот развој, за разлика од оние во земјите на „народната демократија“. Но, последиците беа далеку понеповолни за Македонија, затоа што им беше ставен крај на надежите за интегрално решавање на македонското национално прашање.

Небулозната политичка ситуација и осцилациите во Југославија ја наложија потребата југословенското општество да се потпира на „доверливата“ структура, односно врз членовите на КПЈ. Тоа го предизвика зголемувањето на партискиот, административниот и особено на полицискиот апарат. Партиските функционери, како „најподобни“, ги заземаа клучните функции и во партискиот и во државниот апарат. За подобра контрола во локалната власт во Македонија, во текот на 1949 година беа обновени обласните одбори, укинати во 1945 година. Првиот конгрес на КПМ од 1948 година ги зацементира партиската хегемонија и идеологија во сите сфери, иако неговото одржување беше најавувано како нужност да се „верифицира“ антисталинистичкиот курс и да се создаде простор за политичка пресметка со силите што го поддржуваа. Конгресот поволно ги третира, но и ги предимензионира достигнувањата во НОБ и создавањето на македонската држава, како и она што беше направено потоа, но остана недоречен за многу прашања, а особено за демократијата, која само формално е споменувана во конгресните документи.

Сепак, не измина многу време за да се констатира дека конституирањето на цврстата власт не е доволно за економскиот развој на земјата. Тоа го покажа заостанувањето во развојот на стопанството. Набрзо беше сфатено дека треба нешто да се менува во постојните производствени односи и дека треба да се обезбеди поголема автономија на самите производители и при нивното располагање со резултатите од трудот. Беше нужно да се започне процес на преструктуирање на гломазните главни и генерални дирекции во кои беа опфатени производните претпријатија. Затоа, по 1948 година и во текот на 1949-тата, како клучно прашање се постави преструктуирањето на производството. Беше очигледно дека административно-централистичкиот систем на управување и раководење не може да се задржи долго, особено не во

стопанската сфера. Неговите стеги стануваа кочници за севкупниот развој, пред сè на стопанскиот. За сериозни политички промени не се размислуваше, но тоа е прв чекор за иницирање на промени во стопанството, односно во управувањето со стопанските претпријатија и кон нивната децентрализација. Со тоа беше направен чекор што водеше кон следните промени во сферата на сопственоста – од државна кон општествена.

## 2. Периодот на експериментот „самоуправување“ (1953–1970)

Замислените промени започнаа во 1950 година со донесувањето на југословенскиот Основен закон за управување со државните стопански претпријатија и стопанските здруженија од страна на работните колективи. Обиди за децентрализација се направија и во земјоделството со напуштањето на земјоделските задруги основани по примерот на колхозите во СССР. Меѓутоа, стопанските реформи поизразено се почувствуваа дури по 1953 година, кога беа донесени новите уставни документи, а од меѓународната политичка сцена замина диктаторот Ј. В. Сталин. Соодветни промени се извршија и во администрацијата, како и во организирањето на локалната управа. На пример, обласните одбори во Македонија беа укинати само по нивното едногодишно постоење.

Во обидите да се „демократизира“, КПЈ, на нејзиниот Шести конгрес во 1952 година, утврди два најважни пункта на идното дејствување: на внатрешен план – да се води борба за работничкото самоуправување, а на надворешен план – борба против сталинизмот. Освен тоа, КПЈ го промени името во Сојуз на комунисти, па и тоа се сметаше за сериозна „демократска“ промена, иако стануваше збор само за формална.

Периодот во кој КПЈ ја остваруваше нејзината најприоритетна задача, односно „борбата за работничко самоуправување“, траеше дваесеттина години. Замислената трансформација, која во јавноста го доби слоганот –„фабриките на работниците“, на почетокот се чинеше уверлива, па и остварлива. Но, „избираните“ работнички совети, кои на почетокот имаа извесна позитивна улога, барем во тоа што се напуштија гломазните дирекции на државен монопол, постепено се претворија во органи за манипулирање со правата на работниците во врска со остварувањето на нивната добивка. Се покажа дека

партиските, а преку нив и државните органи, не беа подготвени така лесно да се откажат од новосоздаваната вредност, па измислуваа разни начини и натаму да остваруваат пресудно влијание во нејзината распределба.

Поради спомнатото, во СК се појавија две струи од кои едната се залагаше за промени а другата за задржување на стекнатите позиции на СК. Оние што беа за промена на позицијата на СК и за негово трансформирање во модерна демократска партија беа обвинети за антикомунизам и за прозападна ориентација.

Воведувањето на општините како основни општествено-политички заедници во 1955 година, во извесна смисла, имаше позитивен тренд во насока на замислената децентрализација, но некои од нив, особено побогатите, тоа го злоупотребуваа, затворајќи се во сопствените рамки. Некои од нив се бореа да ги задоволат само тесните општински интереси, што се одрази на економски план, бидејќи се разви борба секоја општина да гради „своја“, наречена „политичка“ фабрика. Обид за реформирање на Сојузот на комунистите во државата и во републиките беше Седмиот конгрес на СКЈ, одржан во Љубљана, 1957 година. Иако тој изрази мали резерви спрема самоуправувањето, главно се концентрираше на партиската дисциплина, за која се сметаше дека е една од основните причини што работите не се одвиваат добро. Сепак, поради едни или други причини, а најмногу поради помошта што на Југославија ѝ доаѓаше од САД и од некои други западни земји, во периодот меѓу 1951 и 1957 година беше остварен нејзиниот најголем развој. На пример, само во НР Македонија статистичките показатели забележаа дека порастот изнесувал дури 17%, што му беше припишано на „самоуправувањето“, како вистинско решение за натамошниот развој.

Поради неколкуте општествени и стопански промени и краткотрајни реформи, созреа идејата за нови уставни промени, кои беа направени во 1963 година. Во фазата на нивното донесување се одвиваше широка дебата. Нејзината цел имаше и длабоки политички мотиви, а основната идеја беше натамошното зацврстување на системот, тогаш промовиран како „политички систем на социјалистичкото самоуправување“. Во поразвиените републики (Словенија) дебатата се одвиваше во насока на воведување поголема политичка и стопанска автономност, а во помалку развиените (Македонија) таа остана во рамките на идеолошките „предности“ на самоуправувањето. Поради спротивставеностите што постоеја во врска со стопанскиот развој,

уставите од 1963 година не донесоа некои битни промени, туку само небитни модификации на постојното. За да се засили социјалистичката и комунистичка основа на системот, во уставните документи беа променети називите. Зборот „народни“ насекаде беше заменет со зборот „социјалистички“, па и тоа беше сметано за успех. Наместо Влада, беше воведен Извршен совет. Заостанувањето на СР Македонија го продлабочи катастрофалниот земјотрес во Скопје од 26 јули 1963 година, чии последици, и покрај солидарноста на југословенските народи и од странство, долго време не можеа да се залечат. Во периодот меѓу шеесеттите и седумдесеттите години, незадоволството од уставните промени и од слабиот стопански раст предизвика диференцирање на две струи: етатистичка и либерална. Првата се залагаше за поцврста федерација, а втората за поголема слобода во развојот на економскиот систем. Заостанувањето во стопанскиот развој и дискусиите за поголема демократија резултираа со експанзија на националистички струења, особено на Косово. Причините за тоа не се лоцираа таму каде што беа, туку беа покривани со често употребуваната фраза – „застој на социјалистичките самоуправни односи“.

### 3. Периодот на политичкиот либерализам, делегатскиот систем и договорната економија (1971–1991)

Од почетокот на седумдесеттите години започна нова етапа, карактеристична по обидите за воведување на политичкиот либерализам, делегатскиот систем и договорната економија (1971–1991). Тоа беа тенденции што природно се противставуваа една на друга така што не беше можно да се очекува успех. Во овој период беа извршени неколку промени во општествено-економскиот и политичкиот систем кои доведоа до криза во државата и создадоа услови за осамостојување на Република Македонија, како и на другите републики од тогашната СФР Југославија.

Се разбира дека овие процеси не се одвиваа преку ноќ. Се појавија повеќе обиди во политиката и во другите области да се најде излез од длабоката криза во која западна југословенската држава. Иницијативите за нови уставни промени повторно не изостанаа. Сега тие беа иницирани од честите партиски собири на кои се договараа идните стратегиски параметри на развојот. Она што беше прокламирано во партиските

документи се преточуваше во уставните. Беше оценето дека уставните акти не задоволуваат, па во текот на 1967 година започнаа иницијативи за нови уставни промени, овој пат амандмански. Ваквата определба беше мотивирана од судирот во политичкиот врв на Југославија, кој резултираше со отстранување на некои српски раководители (Александар Ранковиќ), обвинувани за нивното залагање за централизам и за примена на „цврста рака“ во раководењето со федерацијата. Промените ги забрзаа и некои либерални појави во Хрватска, кои беа најавени како спонтано „масовно движење“ (МАСПОК) зад кое, всушност, стоеше идејата за самостојна Хрватска. Ни Македонија не беше сосема имуна од таквите тенденции, но тие не беа така силно изразени или, пак, не беа доволно сериозно сфатени, туку беа потценети од страна на југословенскиот политички врв.

По завршувањето на амандманските промени на сојузниот, кон крајот на 1971 година на ист начин се интервенираше и во Уставот на СР Македонија (I-LXXXI амандмани). Промените, конечно, беа вградени во Уставот на СФР Југославија и во Уставот на СРМ дури во 1974 година.

Основни карактеристики на овие уставни промени се децентрализацијата на федерацијата и давањето поголеми права на републиките. Напоредно со „верифицираното“ самоуправување, како „трајна“ определба на југословенскиот систем, беше воведен делегатскиот принцип на избирање на делегати, номиниран како „делегатски систем“. Партиските конгреси, како резултат на новиот дух, почнаа да се одржуваат по обратен редослед, односно, прво републичките, а потоа конгресот на СКЈ. Во суштина, тоа немаше некое големо значење при постоењето на основниот принцип во СКЈ, наречен „демократски централизам“. На конгресните расправи неодминлива остана темата – „борба за социјалистичкото самоуправување“, а Сојузот на комунистите, за прв пат и во Уставот на СФРЈ, и формално беше промовиран како „водечка и идејно насочувачка политичка сила“. Во стопанството, притиснат од потребата за пазарна економија, но и за економија во која СКЈ би ја зачувал водечката позиција, беше промовирано ново решение, познато како „договорна економија“. Нејзината суштина беше во тоа да се формираат и да се поврзат поголеми системи на производни и други претпријатија, тие да се организираат во асоцијации, кои би се договарале што ќе произведуваат и по која цена ќе ги продаваат производите. Тоа беше надвор од логиката на пазарната економија, но сепак им одеше во прилог на

поразвиените републики, бидејќи тие ги диктираа пазарни цени кои, не ретко, беа повисоки од светските. Освен тоа, тие определуваа кои претпријатија што да произведуваат. За неразвиените републики и Покраината Косово беше основан посебен фонд чии средства беа, не ретко, нерационално користени.

## 4. Распадот на СФРЈ и осамостојувањето на Република Македонија

Кон крајот на седумдесеттите години СФРЈ западна во најсложената политичка и економска криза. Нејзиниот распад беше навестуван и порано, но се чини дека веќе ја достигна кулминацијата. Сепак, и од оваа временска дистанца, сè уште е тешко точно да се утврдат сите причини и да се лоцира почетокот на распадот на СФР Југославија. Јасно е само тоа дека проблемите не ја одминаа Македонија туку напротив, тие овде беа најизразени.

Во почетокот на мај 1980 година, кога замина творецот на повоена Југославија – Тито, иако беше воведено колективно Претседателство во државата и во СКЈ, тие органи не можеа да се снајдат и успешно да ја водат државата која остана без дотогашниот неприкосновен авторитет. Титовото име уште десетина години беше употребувано како синоним на иднината и како обединувачко лого на државата, но сè појасно станувашe дека нејзе ѝ претстои распаѓање. Летото 1980 година економската нестабилност кулминираше со најголемата инфлација во повоена Југославија, од 45%. Опаѓаше животниот стандард, се зголемуваше незадоволството и порасна националната нетрпеливост. По долги недоразбирања, натегања и дискусии која република да предложи претседател на Југословенската влада, во почетокот на 1989 година за претседател на Владата беше избран Анте Марковиќ, по националност Хрват. Треба да се констатира дека Марковиќ со неколку владини либерални и реформски потези до извесен степен ја врати довербата кај народот. Неговата политика беше безрезервно поддржана во Македонија.

Сепак, републиките кои подолго време се подготвуваа за осамостојување (Словенија и Хрватска), незадоволни од тоа што воопшто и се случи изборот на премиер, му ја откажаа довербата и одбија да ги уплатуваат обврските кон федерацијата. Србија, пак, како одговор на тоа, изврши упад во платниот промет, присвојувајќи голема сума

средства од федерацијата. Барањето за поголем воен буџет од страна на ЈНА, која веројатно имаше тајни планови воено да интервенира, не го одобри Анте Марковиќ и тоа го посочи како причина за да се повлече од премиерската функција.

Политичката криза кулминираше во меѓунационалните и меѓурепубличките односи. Иако во Македонија таа криза не беше така силно изразена како во некои други републики и во покраината Косово, факт е дека и македонското раководство беше затечено и дезориентирано. Тоа немаше сопствена визија, па во југословенскиот врв наизменично го поддржуваше или она што го бараа Словенија или Хрватска – осамостојување или, пак, она што го бараше Србија – задржување на федерацијата со нејзино рекомпонирање. Раководството на Словенија предлагаше раздружување на републиките, а потоа здружување на економска основа, додека Србија не можеше да се откаже од федерацијата со цел сите Срби да живеат во иста држава. Србија не можеше да ја прифати концепцијата за раздружување и поради нејасниот статус на покраините, кои со уставните промени од 1974 година безмалку функционираа како републики. Бензин на огнот долеа и Меморандумот на САНУ за решавање на српското национално прашање, а некои републики него го протолкуваа како тенденција за нова српска доминација во Југославија.

Конкретниот чин за распадот на СФРЈ беше референдумот на СР Словенија од 23 декември 1990 година, кога 88,5% гласаа за истапување на оваа република од федерацијата, а чинот на осамостојувањето беше проследен и со неколкудневна војна по која Словенија, поддржана однадвор, немаше никакви шанси да остане во федерацијата.

# САМОСТОЈНА РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА

## 1. Распаѓањето на Југославија

Распаѓањето на Југославија беше резултат на длабоки економски и развојни контрадикции кои социјализмот без демократија, човекови права и пазарна економија не можеше да ги реши. Пресвртен момент, без сомнение, претставуваше XIV конгрес на КПЈ од јануари 1990 година. Настаните, несогласувањата и поделбата на XIV партиски конгрес имаа катарзичен ефект врз јавноста во Македонија. Тие настани веднаш предизвикаа ослободување од партиската елита, масовно преминување на членството во новоформираните партии и, на крајот, преиспитување на позицијата на Македонија во федерацијата. Националистичкиот бран што се појави во тоа време насекаде во Југославија, а особено во Србија, имаше пресудна улога во промената на македонското јавно мислење.

Српската православна црква ги обнароди своите претензии за јурисдикција над Македонската автономна црква, додека силните српски политички партии ја преименуваа Македонија во Јужна Србија или во Вардарска бановина, име што го носеше вардарскиот дел на Македонија за време на српското владеење во периодот од 1913 до 1941 година. Во Србија имаше и такви што ја пречкртаа Македонија од новата карта на Југославија. Општо земено, психолошката подлога веќе беше присутна и се размислуваше за дисолуција од федерацијата, иако недостигаше реална стратегија за стекнување на независноста и самостојноста.

Во текот на пролетта 1990 година беа регистрирани четири големи политички партии, кои добија голема поддршка од електоратот,

заедно со 22 помали. На првите парламентарни избори одржани во ноември 1990 година овие партии добија 120 места во Собранието.

Парламентарните избори од 1990 година произведоа три состојби што имаа далекосежен ефект на раниот период од македонската независност:

– националните партии не го освоија мнозинството во Собранието. Тоа беше прв и единствен случај меѓу некогашните југословенски републики и редок случај меѓу источноевропските земји на првите парламентарни слободни избори;

– беше формирана експертска влада, која зависеше од консензуалната поддршка на граѓанските и на етно ориентираните партии;– за прв пат во источноевропските земји во транзиција една етничка малцинска партија беше вклучена врз еднакви основи не само во Владата туку и во сите владини тела, министерства, агенции итн., делејќи ја одговорноста во процесот на владеењето.

На 25 јануари 1991 година новоизбраното повеќепартиско Собрание усвои Декларација за независност на Република Македонија со која, меѓу другото, Република Македонија беше дефинирана како суверена држава, која во согласност со нејзините интереси ќе одлучува независно за сопствените односи со другите држави.

Во мај-јуни 1991 година следуваше уште еден обид на Глигоров и Изетбеговиќ за „асиметрична конфедерација“, последен во серијата преговори.

Крвавата разврска на поранешната СФРЈ започна кон крајот на 1991 година со интервенцијата на ЈНА во Словенија. Потоа следуваа Хрватска и Босна. Со Дејтонскиот мировен договор од ноември 1995 година, Босна и Херцеговина стана протекторат на меѓународната заедница.

### 2. Чекорите кон независност

Како резултат на распаѓањето на Југославија за Македонците натамошното останување во федерацијата ќе значеше земање учество во конфликт што не беше нејзин, а освен тоа, сојузувајќи се со една од страните во конфликтот, ќе ризикуваше да ја изгуби сувереноста која со векови беше сон на Македонците.

На 8 септември 1991 година во Македонија беше одржан референдум. На гласањето 95,1% од граѓаните гласаа со „ДА“. Така, 8 сеп-

тември стана нов важен датум во историјата на македонскиот народ, на кој тие се изјаснија за суверена и независна Македонија.

Врз основа на резултатите од референдумот, Собранието на Република Македонија, на својата седница од 17 септември 1991 година, усвои декларација со која Македонија се прогласи за суверена држава, со што беа комплетирани легалните аспекти на независноста.

На 17 ноември 1991 година Собранието на Република Македонија го усвои и го изгласа Уставот на Републиката. Претходно Уставот беше разгледан и „одобрен" од повеќемина експерти од ЕУ, како и од други тела.

Во почетокот на декември 1991 година претседателот Киро Глигоров започна кампања за меѓународното признавање на Македонија. Тој им испрати писма на претседателите на државите во целиот свет, а потоа и одделни писма до членовите на ЕУ и до некои соседни држави и меѓународни организации. Во овие писма меѓународната заедница индиректно беше предупредена дека непризнавањето на Македонија би имало несогледливи последици за мирот и стабилноста на Балканот, па дури и пошироко.

На 17 декември 1991 година Собранието на Република Македонија усвои Декларација за меѓународно признавање на Република Македонија како суверена и независна држава, барајќи меѓународно признавање. Неколку дена подоцна Министерството за надворешни работи ѝ ги достави на Бадинтеровата Арбитражна комисија сите неопходни документи за признавање на Република Македонија. На 11 јануари 1992 година, на состанокот на ЕУ, извештајот на Бадинтеровата комисија позитивно ги оцени условите на Словенија и на Македонија за признавање и ѝ препорача на ЕУ да ги признае двете земји. Имајќи предвид, уште тогаш, некои прашања поставени од Грција во врска со името на државата, Бадинтеровиот извештај јасно нагласи дека „името на државата не имплицира никакви територијални претензии". Извештајот беше обнароден на 15 јануари 1992 година. Неколку часа подоцна новинските агенции објавија дека Европскиот совет решил да ги признае Словенија и Хрватска, но не и Македонија, што предизвика шок и големо разочарување во земјата.

Од тој момент Македонија се најде во многу тешка надворешна и внатрешна ситуација. Разочарувањето ја замени еуфоријата. Јавноста беше длабоко убедена дека меѓународната заедница, во овој случај, ќе ја поправи неправедливата и нечесна политика спрема Македонија во историјата и дека на државата ќе ѝ биде дадено местото што таа морал-

но го заслужува во заедницата на независните држави. Водечките политички кругови, кои една и пол година работеа многу добро и на надворешен и на внатрешен план, исто така беа изненадени. Ова непризнавање националистичките партии го искористија за притисок, конфликти и борба, бидејќи сметаа дека „никаде независноста не била извојувана со писма и без борба и жртви“.

Есента 1992 г. Грција воведе необјавена и жестока економска блокада врз Република Македонија и на 17 февруари 1994 година ја затвори границата, со намера да предизвика голема економска криза и да го види својот северен сосед „на колена“. Ова коинцидираше со трговските санкции на ООН против Србија донесени во јуни истата година, што од своја страна ѝ ги зголеми тешкотиите на Македонија. Бидејќи не постои железничка линија со Бугарија и со Албанија, а патниот сообраќај е во лоша состојба, Македонија целосно беше изолирана. За јавноста овие настани беа парадоксални: Македонија, која направи сѐ што треба за да избегне судир и војна и која мирно, легално и демократски излезе од Југославија, беше де факто казнета и лишена од нормален живот.

Во почетокот на 1992 година ниту ЕУ ниту САД не манифестираа загриженост за конфликтот во поранешна Југославија. Поголемиот дел од сличните федерации и држави при распаѓањето имаа исти проблеми, но тие не се развија во војна или во поголем конфликт. Па така се чинеше дека прашањето на самостојноста на Македонија и грчкиот прв услов да се одложи нејзиното признавање набрзо ќе бидат надминати. Веднаш по состанокот на Европскиот совет, на кој беше признаена независноста на Словенија и на Хрватска на 15 јануари, беше нагласено дека признавањето на Македонија е одложено само за кратко време за да се расчистат некои работи со Грција, но и дека нема да бидат потребни повеќе од неколку недели за да се изнајде решение. Меѓутоа, грчката политика, несомнено во координација со интересите на Србија, стана многу поцврста, поофанзивна и многу поактивна во ЕУ и на други места. Како резултат на ова нејзино ангажирање, на неколку состаноци на Европскиот совет одлуката да се признае Македонија беше одложувана или не беше прифатлива за Грција.

Конечно, во Лисабон, на 27 јуни 1992 година, беше усвоена декларација од Европскиот совет која претставуваше голем удар за македонските очекувања. Во неа се истакна дека признавањето ќе се случи единствено под име што нема да го содржи зборот „Македонија“. Документот ја шокира јавноста во Македонија и ѝ даде предност на Грција,

која продолжи и понатаму со негирање на независноста на земјата, националниот идентитет и меѓународната позиција. Реакцијата на јавноста на овој документ беше лоша, па дури и во Западна Европа и во САД, а некои набљудувачи очекуваа интервенција од соседните држави. Тоа беше врвот на компромисот на ЕУ со Грција, кој коинцидираше со многу внатрешни контроверзии во самата унија.

Се поставува прашањето: кои беа мотивите за ваквата грчка политика спрема Република Македонија? Зошто Република Македонија предизвика толку големи емоции во Грција (повеќе од еден милион луѓе излегоа на демонстрациите во Атина и во Солун)? Зошто независноста на Македонија се поврзуваше со грчката сигурност а на народот му беше наметнато да чувствува дека границите на Грција не се безбедни?

Еден од одговорите лежи во меѓународните последици од признавањето на македонската држава. Во случај да ја признае Македонија, Грција треба да го признае и етничкиот идентитет на македонското малцинство што сѐ уште живее во северна Грција, да прифати дека Грција не е национално хомогена туку мултинационална држава, со сите можни политички последици, како и да ја прифати европската регулатива за третманот на малцинствата и за заштита на нивните културни права.

### 3. Меѓународното признавање

Многу е веројатно дека средината на 1992 година, периодот што следуваше по Декларацијата во Лисабон, беше „пет до дванаесет", т.е. временска точка од критична важност за приближувањето на меѓународната заедница кон Македонија и за македонската политика на патот кон признавањето. Двете политики беа ставени на сериозна проба. Се сметаше дека Глигоров и Македонија се на историски тест и во голем ризик. Во меѓувреме, неколку сценарија од соседството беа во оптек, имајќи ги предвид последиците од Лисабонската декларација. Владата го презеде ризикот да не ја менува својата политика. Таа политика почна да дава резултати. Големата грчка пропаганда не беше ефективна и, како по правило, покажа дека е контрапродуктивна.

Големиот притисок врз Македонија, предизвикан поради непризнавањето, водеше кон нови опасности и од него земјата требаше да се

ослободи. Оддалечувањето на ЕУ од грчката политика и од растечкиот грчки национализам, како последица донесоа три важни одлуки:

– расправата да се префрли во ООН;

– да се преиспита и да се промени ригидниот однос спрема името од Лисабонската декларација; и

– да ѝ се овозможи на Македонија да користи помош и средства од меѓународните фондови.

Одлуката беше донесена на самитот во Единбург одржан на 12 декември 1992 година, кога ЕУ усвои нова декларација врз основа на извештајот поднесен од Роберт О'Нил, европски медијатор меѓу Грција и Македонија, а ги имаше предвид и советите на координаторите за Југославија. Во прилог на ова, ЕУ го одобри предлогот на генералниот секретар на ООН да испрати воени сили во Македонија под името УНПРОФОР, со мандат за набљудување. Во тоа време се зголеми хуманитарната помош од најголемиот број европски држави.

Вистински успех за македонската политика беше фактот што започна процесот на признавање на земјата и на воспоставување дипломатски односи на билатерална основа. Поголем број држави го најавија своето признавање, многу од нив употребувајќи го уставното име на државата – Република Македонија. Но, решавачкиот момент во јакнењето на позицијата на Републиката беше признавањето од страна на Русија, на 5 август 1992 година. Руската одлука значеше многу, демонстрирајќи пред сè чесен однос на Русија кон балканската криза, а исто така даде поттик и за нејзино преиспитување на дотогашната поддршка на Србија и на Грција. Подоцна и НР Кина ја призна Македонија, исто како и Русија – со уставното име, а тоа значеше не само натамошно релаксирање на позицијата на Република Македонија туку и можност за поддршка од Советот за безбедност при ОН. Но, и покрај големата и софистицирана афирмација на Македонија, поради влијанието на големото грчко лоби во САД, во Канада и во Австралија ѕидот на изолацијата опстојуваше.

Меѓународните организации, и невладините и владините, започнаа да ја прифаќаат Македонија, многу од нив повторно под уставното име. Со таков претекст „македонското прашање“ беше интернационализирано кон крајот на истата година и насочено кон глобалниот и комплексен механизам на Обединетите нации.

## 4. Патот кон ООН

Во почетокот на 1993 година македонската влада достави Меморандум до Бутрос Гали, генерален секретар на ООН. Во меморандумот се бараше полноправно членство на Република Македонија во ООН, проследено со препораката од ЕУ. Забелешките од грчкиот меморандум беа во спротивност од македонскиот: да се спречи приемот на Македонија во ООН, да се покаже дека тоа ќе предизвика нови опасности и ризици за мирот и стабилноста на Балканот.

Тоа беше за прв пат во историјата на ООН една држава, во случајот Грција, да се спротивстави на приемот на друга држава, да побара да ѝ се даде ново име или името да го направи прифатливо за неа како услов да биде примена. За многу експерти и членови на ООН случајот беше чуден и бизарен, но тој беше создаден и присутен. Беше сосема јасно дека тој не ќе може да се реши ниту со сила ниту со примена на едноставни етички принципи. Исто така, беше сосема јасно дека во процесот на преговарање нема да биде можно да се постигне договор без отстапки или да се убеди другата страна.

Конечно, по долги разговори и консултации, на 7 април 1993 година, Советот за безбедност, со Резолуцијата бр. 817 (1993), му препорача на Генералното собрание на ООН да го прифати барањето на Македонија, употребувајќи ја деликатна формулација: „држава која за употреба во Организацијата привремено ќе ѝ се обраќаат како Поранешна Југословенска Република Македонија сè до надминување на разликите со името“. Така Македонија стана 181-ва членка на ООН. На седницата на Генералното собрание, претседателот Глигоров одржа говор во кој се заблагодари за приемот и изнесе ветување дека Македонија ќе се придржува кон принципите на ООН.

Македонското знаме, исто така, беше оспорено од Грција и не беше поставено на Ист Ривер. Во текот на целата 1993 година стотина мултилатерални групи, мировници и претставници демократски институции престојуваа во земјата, а најголемиот број од нивните извештаи беа позитивни и поддржувачки. Како последица на овие контакти и извештаи, кон крајот на 1993 година, најголемиот број од земјите-членки на ЕУ воспоставија дипломатски односи со Република Македонија и отворија амбасади во Скопје.

Во тој момент, освен со Грција (и покрај тоа што Македонија беше рамноправна членка на ООН), односите и со другите соседи не беа регулирани: ФР Југославија (Србија) одби да ги нормализира одно-

сите и да воспостави дипломатски односи, притоа, имајќи целосно хармонизирани односи со Грција, држејќи го отворен пакетот со претензии (малцинското и граничното прашање); Бугарија, признавајќи ја државата, не сакаше да ги признае македонската нација и македонскиот јазик; додека Албанија инсистираше на името „Поранешна Југословенска Република“. Сите соседи на Македонија сметаа на некои отстапки и корист, кои требаа да произлезат од несогласувањата со Грција.

Во стварноста, многу од отворените прашања во врска со надворешната позиција на Македонија, во втората фаза, беа поврзани и зависни од претстојните разговори со Грција во Њујорк. Таму, наместо брз договор за името на државата, средбите се развија во долги информативни разговори, кои траат сè до денес.

На крајот, во првите денови на септември 1995 година, со непосредна помош од Сајрус Венс и неговите соработници, беше подготвен Нацрт-привремен договор, подоцна оквалификуван како „бисер на дипломатијата“. Владите на двете држави го прифатија договорот, но не без колебање и тешкотии, и ризикуваа нивно сменување. На 1 септември 1995 година министрите за надворешни работи и медијаторот го потпишаа договорот во Њујорк.

Со Привремениот договор со Грција, Македонија се обврза да го промени националното знаме. За возврат Македонија доби: признавање како независна и суверена држава, воспоставување на дипломатски односи, признавање на неповредливоста на постојните граници, пакет на сигурносни мерки, промоција на економската соработка и трговија, можност за културна размена, па дури и да не се создаваат проблеми од Грција за македонското аплицирање во меѓународни, регионални или мултилатерални организации. Со договорот Македонија не презеде обврска да го промени името.

Процесот на признавање беше завршен во Белград на 8 април 1996 година, кога Србија го потпиша Договорот за регулирање на заемните односи и за поддршка на соработката меѓу Република Македонија и ФР Југославија. Овој договор имаше долгорочно значење за Македонија бидејќи Србија директно беше вовлечена и претставуваше заинтересирана страна, имајќи го предвид Букурешкиот мировен договор од 1913 година, а исто така беше и единствената членка на поранешна Југославија што се спротивставуваше на независноста на Македонија.

Во надминувањето на дотогашната српско-грчка стратегија во однос на Македонија Србија отиде и чекор подалеку. Таа не само што

се врати на концепцијата дека Македонија има право на национална држава и на името Македонци туку, исто така, го призна и државничкиот континуитет на Македонија од 1944 година. Со тоа приказната за борбата за независност и сувереност на Македонија речиси беше завршена. Така прашањето што беше поставено како „македонско“ и отворено од крајот на XIX век беше одговорено на крајот од XX век.

Од 1998 година во Македонија се забрза процесот на приватизација. Се одржаа и третите парламентарни избори, на кои победи ВМРО-ДПМНЕ. На 30 ноември 1998 година беше избрана новата македонска влада со премиер Љубчо Георгиевски. Како коалиционен партнер во Владата влезе и ДПА (Демократска партија на Албанците). Владиниот кабинет го сочинуваа 26 министри.

## 5. Кризата на Косово

Но, во почетокот на 1999 година, Македонија повторно се најде во центарот на вниманието. Во првите месеци од 1999 година започна војна на Косово. НАТО се закануваше со интервенција. На 24 март 1999 година најмоќната воена машинерија во светот ја нападна ФР Југославија. Во Македонија имаше околу 16.000 НАТО-војници за време на воздушните напади. За два и пол месеци, додека траеше кризата, Република Македонија прими 360.000 бегалци, што беше 17-18% од вкупното население на земјата. Поголемиот дел од нив се вратија назад, а некои останаа на Запад.

Во 1999 година беа одржани и претседателските избори. За претседател беше избран Борис Трајковски.

## 6. На работ на меѓуетничка војна

На 16 февруари 2001 година група албански екстремисти започнаа престрелка со Армијата на РМ. Зад прокламираната цел за поголеми колективни права на Албанците во Македонија, што можеше да биде решено преку институциите на системот бидејќи албанските партии партиципираа во власта, се криеше вистинската цел – дестабилизирање на државата, по можност анектирање на северозападните делови од Македонија кон Албанија или кон Косово. Таа мала

престрелка за само еден месец прерасна во вистинска војна, кога во март, во Тетово, за време на одржувањето на митингот од три невладини организации под мотото: „Стоп за државниот тероризам против Албанците“, започна оружен судир меѓу група албански екстремисти од една страна, и полицијата и АРМ, од друга страна. По ова, бранови од бегалци започнаа да го напуштаат градот Тетово. При крајот на месецот, по наредба на врховниот командант на безбедносните сили Борис Трајковски, започна операцијата за чистење на албанските екстремисти. Но ситуацијата не се промени. Во ситуација кога постоеше можност за прераснување на судирот во целосна граѓанска војна, во мај 2001 година беше избрана Владата на политичкото единство.

Во јуни 2001 година воените акции се доближија и до Скопје. Скопското с. Арачиново, на 15 км од главниот град, беше во рацете на т.н. Ushtria Çlirimtare Kombëtare (UÇK) – Националноослободителна армија (НОА). На 24 јуни припадниците на македонските безбедносни сили презедоа жестока акција. Кога се очекуваше конечен пораз, по интервенцијата на претставниците на Европската унија и на НАТО, акцијата беше прекината, а силите на НОА под меѓународна заштита беа извлечени од селото. Под притисок на меѓународната заедница, на 5 јули беше потпишан прекин на огнот. Но, НОА продолжи со своите напади врз македонските безбедносни сили.

## 7. Охридскиот договор и настаните по него

На 8 август, по долготрајни преговори, во Охрид беше парафиран Рамковниот договор, кој беше потпишан во Скопје на 13 август, од лидерите на: ВМРО-ДПМНЕ, СДСМ, ПДП и ДПА, од претседателот Борис Трајковски и од меѓународните претставници.

По ова започна процесот на имплементација на Рамковниот договор во Уставот и во институциите на системот.

На 15 септември 2002 година беа одржани парламентарни избори во Македонија. На истите победи коалицијата „За Македонија заедно“, која освои 60 пратенички мандати. На 31 октомври беше избрана новата коалиција, а премиер стана Бранко Црвенковски. Демократската унија за интеграција, уште една партија на Албанците од Македонија, стана дел од Владата.

Во периодот 1-15 ноември 2002 година беше спроведена најголемата статистичка операција – пописот на населението, домаќинствата и становите во Македонија. Според резултатите од пописот, во Македонија живеат: 2.022.547 жители од кои: 1.297.981 Македонци (64,18); 509.083 (25,17) Албанци; 77,959 Турци (3, 85%); 53, 879 Роми (2,66%); 35,939 Срби (1,78%) и други 2,44%.

Претседателот Борис Трајковски загина во авионска несреќа на 26 февруари 2004. На претседателските избори од 28 април 2004 година, за претседател беше избран Бранко Црвенковски. На 1 април 2004 г. стапи во сила Спогодбата за стабилизација и асоцијација меѓу ЕУ и Република Македонија, која беше потпишана на 9 април 2001 г. На 22 март 2004 г. беше предадена апликацијата за членсто на Република Македонија во ЕУ и во НАТО-структурите.

На 5 јули 2006 година се одржаа петтите парламентарни избори. На истите победи коалиција „За подобра Македонија", предводена од ВМРО-ДПМНЕ, која освои 44 пратенички мандати. На 27 август новата коалициона влада беше избрана заедно со премиерот Никола Груевски. Демократската партија на Албанците (ДПА) стана дел од Владата.

### 8. НАТО-самитот во Букурешт

Од 2-ри до 4 април 2008 година во Букурешт се одржа самит на НАТО на кој требаше да се упатат покани за прием во Организацијата до Албанија, Македонија и Хрватска. Меѓутоа, и покрај тоа што Република Македонија ги исполни сите критериуми за нејзино членство во НАТО, покани за прием им беа упатени на Албанија и на Хрватска. Поканата на Република Македонија беше одбиена затоа што една од членките на НАТО (Грција) приемот го условуваше со промена на името на Република Македонија. Преговорите за името сè уште се одвиваат под посредништво на ООН. Заедничкото прифатливо решение за името и за Република Грција и за Република Македонија е условот за упатување покана за прием во НАТО на Република Македонија.

Неможноста да се донесат одделни закони поради опструкциите од опозицијата беше причина Собранието на Република Македонија да се самораспушти на 12 април 2008 година. Вонредните парламентарни избори се одржаа на 1 јуни 2008 година, а на нив победи коалицијата „За подобра Македонија", предводена од ВМРО-ДПМНЕ, која освои 63 пратенички мандати. Коалиционата влада (во која влезе ДУИ од

албанскиот блок) беше формирана на 26 јули 2008 година, со премиер Никола Груевски.

## 9. Македонското малцинство во соседните земји

Процесите на демократизацијата што се случија во земјите на југоисточна Европа по паѓањето на Берлинскиот ѕид имаа рефлексии и во промената на односот на балканските држави спрема македонското малцинство во нив.

Грција, која дотогаш воопшто не го признаваше македонското малцинство, се соочи со формирањето на политичката партија на етничките Македонци, под името „Виножито“, која на 8 септември 1995 година отвори канцеларија во Лерин (Флорина). Во својот политички манифест „Виножито“ се залага за соработка со сите демократски антинационалистички сили во Грција во нивната борба за мир и за европска интеграција. „Виножито“ објавува и свој орган, списанието „Нова зора“.

Во Бугарија, и покрај негирањето на постоењето на македонското малцинство, етничките Македонци формираа повеќе здруженија и друштва. Првата организиација е формирана во 1990 година под името ОМО „Илинден“. Подоцна со својата активност посебно се истакнува политичката партија под името Обединета македонска организација „Илинден“ – Партија за економски развиток и интеграција на народот (ОМО „Илинден-ПИРИН“). Партијата е регистрирана како политичка во 1999 година и учествуваше на локалните избори во Благоевградскиот округ во октомври 1999 г. Меѓутоа, на 29 февруари 2000 г., Уставниот суд на Бугарија ја прогласи регистрацијата на ОМО „Илинден-ПИРИН“ за неуставна и ја карактеризираше како сепаратистичка. На 25 ноември Европскиот суд за човекови права во Стразбур ја осуди Бугарија поради нарушувањето на слободата за организирање собири од страна на ОМО „Илинден-ПИРИН“. Основните цели на Организацијата се: заштита на човековите права, „зачувување на духовните вредности, традиции и култура на населението од областа на пиринските планини и на бегалците од Вардарска и Егејска Македонија кои се населени низ целата територија на Бугарија“ и осуда на секаква „форма на насилство, екстремизам и национализам врз поединци или врз нивните принципи, без оглед на тоа дали е спроведена од државата, од партијата, од групи или од поединци или не.“ И покрај сè уште недефинирани-

от статус ОМО „Илинден-ПИРИН“, во април 2007 година Организацијата е примена за полноправна членка на Европската слободна алијанса. ОМО „Илинден-ПИРИН“ објавува и свој орган, весникот „Народна волја“.

Првата организација на Македонците во Република Албанија е формирана на 3 април 1991 година во селото Пустец. Потоа се формираа повеќе македонски организации и друштва на македонското малцинство од Албанија. На 24 март 2002 година во Тирана сите организиции и друштва се обединија во Заедница на Македонците во Албанија. Седиштето на Заедницата е во Тирана, а нејзин симбол е македонското шеснаесетзрачно златно жолто сонце на црвена основа. Програмската цел на Заедницата е: воведување на предметот македонски јазик во редовната настава на основните и средните училишта за учениците Македонци; организирање на нов попис на населението со меѓународни набљудувачи и воведување на посебна графа за етничката припадност Македонец во пописните листи; воведување на програми на македонски јазик на државното радио и телевизија и на државните локални радиостаници; организирање на образование на кадри за наставници по настава на македонски јазик на факултетите и педагошките школи во Република Албанија и сл.

На последните локални избори во Република Албанија, одржани во 2007 година, за прв пат во нејзината историја учествуваа и Македонците со своја политичка партија – Македонска алијанса за европска интеграција. На изборите Македонците излегоа во голем број и го добија првиот македонски градоначалник на општина Преспа (Едмонд Темелко), а Македонската алијанса доби 8 советнички места во општинското собрание. Орган на Македонската алијанса е весникот „Преспа“.

Во Косово, македонското малцинство што живее во областа Гора, исто така е организирано во здружение за заштита на македонскиот национален идентитет.

Во Србија, македонското малцинство е организирано во здруженија, а нивната активност не е попречувана од државните органи на Република Србија.

# СОДРЖИНА

ИНСТИТУТ ЗА НАЦИОНАЛНА ИСТОРИЈА
**ИСТОРИЈА НА МАКЕДОНСКИОТ НАРОД**

*За издавачот*
д-р Тодор Чепреганов, директор на ИНИ

*Ликовно-графички уредник*
Кирил Талески

*Јазична редакција и коректура*
Весна Стојчевска

*Компјутерска подготовка и печат*
САК-СТИЛ

*Тираж*
500 примероци

**Средствата за печатење на изданието ги обезбеди Владата на Република Македонија**

CIP- Каталогизација во публикација
Национална и универзитетска библиотека "Св. Климент Охридски"

94 (497.7) ".../2008"

ШУКАРОВА, Анета
Историја на македонскиот народ / [автори Анета Шукарова... [и др.]. - Скопје : Институт за национална историја, 2008. - 349 стр. ; 23 см.

На наспор. насл. стр.: History of Macedonian People

ISBN 978-9989-159-23-7

1. Ств. насл. на наспор. насл. стр.
а) Македонија - Историја - До 2008

COBISS.MK-ID 73656074